20 години

# ПОГЛЕДИ

## списание за општествени прашања

Во овој број

● *Александар Христов* АВНОЈ и остварувањето на правото на македонскиот народ на самоопределување ● *Светомир Шкариќ* Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување ● *Трајче Грујоски* Уставноста и законитоста во социјалистичкото самоуправно општество ● *Ѓорѓи Цаца* Изградувањето и федерализмот по Второто заседание на АВНОЈ ● *Стојан Андов* Аспекти на заедничкиот доход ● *Мито Хаџи Василев — Јасмин* За социјалистичкиот морал ● *Ѓоко Този* 40-годишниот развој на КПМ-СКМ (движење и промени на класно-социјалниот состав) ● *Александар Грличков* Националното прашање во современиот свет ● *Тодор Тодоров* Светското стопанство во осумдесеттите години (состојби, проблеми, перспективи) ● *Луан Старова* Тито и творештвото на неврзаните ● *Георги Старделов* Самоуправувањето и творештвото ● *Јаков Лазароски* Образовниот систем (доминантни принципи на неговата преобразба) ● *Христо Андонов — Полјански* Никола Петров Русински и Гоце Делчев ●

7-8

1983

## СОДРЖИНА


*Александар Христов*
АВНОЈ и остварувањето на правото на македонскиот народ на самоопределување 3

*Светомир Шкариќ*
Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување . . 10

*Трајче Грујоски*
Уставноста и законитоста во социјалистичкото самоуправно општество . . . . . . . . . . . 26

*Ѓорѓи Цаца*
Изградувањето и федерализмот по Второто заседание на АВНОЈ . . . . . . . . . . . . . . . . . . . 43

*Стојан Андов*
Аспекти на заедничкиот доход 65

*Мито Хаџи Василев — Јасмин*
За социјалистичкиот морал (дискусија во „Погледи") . . . . . 76

*Ѓоко Този*
40-годишниот развој на КПМ-СКМ (движење и промени на класносоцијалниот состав) . . . . . . . . . . . . . . . . . . . 93

*Александар Грличков*
Националното прашање во современиот свет . . . . . . . . . . . 113

*Тодор Тодоров*
Светското стопанство во осумдесеттите години (состојба проблеми, перспективи) . . . . . . 142


## CONTENTS


*Aleksandar Hristov*
AVNOY and the Raalization of the Right of the Macedonian people for Self — Determination . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . 3

*Svetomir Shkarić*
The Political System of Socialist Self-Management . . 10

*Trajče Grujoski*
The Constitutionality and Legitimacy in the Socialist Self-Management Society . . . . . 26

*Gorgi Caca*
Building of Federalism After the Second Session of AVNOY . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . 43

*Stoyan Andov*
Aspects of the Mutual Income 65

*Mito Hadži Vasilev — Yasmin*
About the Socialist Moral . . . . . 76

*Goko Tozi*
40th Anniversary of the Development of CPM — LCM (SKM) (Movement and Change of the Class and Social Composition) . 93

*Aleksandar Grličkov*
The National Question in the Contemporary World . . . . . . . . . 113

*Todor Todorov*
The World Economy in the Eighties — Positions, Problems, Perspectives . . . . . . . . . . . . . . . . . . 142

*Луан Старова*
Тито и творештвото на неврзаните ...... 165

*Георги Старделов*
Самоуправувањето и творештвото ...... 180

*Јаков Лазароски*
Образовниот систем (доминантни принципи на неговата преобразба) ...... 189

*Христо Андонов — Полјански*
Никола Петров Русински и Гоце Делчев ...... 199

*Luan Starova*
Tito and the Creation of the Nonaligned Countries ...... 165

*Georgi Stardelov*
The Self-Management and Creation ...... 180

*Yakov Lazaroski*
The Educational System — Dominant Principles of Its Transformation ...... 189

*Hristo Andonov — Poljanski*
Nikola Petrov Rusinski and Goce Delchev ...... 199

Александар Христов

# АВНОЈ и остварувањето на правото на македонскиот народ на самоопределување

Второто заседание на АВНОЈ со своите одлуки зазема централно место во историјата на национално-ослободителните борби на македонскиот народ. Првпат во долготрајните борби на македонскиот народ за национално и социјално ослободување, со анвојските одлуки Македонија се подигна на степен на суверена национална држава. Со оваа историска победа македонскиот народ во југословенската федерација го оствари својот национален идентитет и својот сестран развиток во сите подрачја од општествениот, културниот и стопанскиот живот во земјата.

Со конституирањето на АВНОЈ како врховно законодавно и извршно народно претставничко тело, создадено во процесот на Револуцијата, се потврдија идејно-политичките и историските основи што ги истакнуваше КПЈ за решавањето на националното прашање во Југославија. Во нив е содржана синтезата на Титовата мисла и практиката во остварувањето на правата на македонскиот народ на самоопределување.

Затоа АВНОЈ претставува неисцрпно научно-истражувачко подрачје. АВНОЈ со своите одлуки претставува една комплетна мултидисциплинарна тематска целина која инспирира и покренува бројни прашања од областа на теоријата на државата, историјата на револуциите, како и од теоретската област за правото на народите на самоопределување. Затоа, пред македонската научна мисла претстои сериозна задача научно да се осветлат вистинските историски вредности на авнојските одлуки од становиштето на решавањето на националното прашање во Југославија и посебно од становиштето на определувањето на државната положба на Македонија во југословенската федерација.

## I

Три компоненти претставуваат појдовна основа во истражувањето и определувањето на значењето на АВНОЈ за остварување

на правото на македонскиот народ на самоопределување, а со тоа и за конституирањето на Македонија како држава во југословенската федерација.

Прво, македонскиот народ во својата долга историја, борејќи се за своја слобода, доживуваше само нови поробувања и поделби на својата земја која паѓаше под различни окупациони режими. Со ова се спречуваше развитокот на националноослободителната идеја на македонскиот народ и му се оневозможуваше неговото конституирање во своја држава. Во сите тие историски етапи на неговата револуционерна борба, тој го нагласуваше својот сопствен национален идентитет и спречуваше да се избрише неговото национално битие. Меѓутоа, во сите тие борби за независност, самостојност и слободен национален живот и развој, македонскиот народ остана сам, како нација негиран а од него организираното ослободително движење беше непризнавано и неприфатено од соседните држави.

АВНОЈ ја пресече таа „фатална историска нишка" од историјата на македонското ослободително движење од подалечното и поблиско минато. Македонскиот народ во текот на Народноослободителната борба и револуцијата успешно се интегрира во општојугословенското ослободително движење, во кое хегемона улога има работничката класа на чело со својата авангарда КПЈ и другарот Тито.Во новите историски услови македонската нација стана историски субјект — предводена од македонските комунисти таа ја изрази својата суверена волја да изградува заеднички живот со другите југословенски народи и народности.

АВНОЈ го утврди субјективитетот на народноослободителното движење во Македонија, а неговите органи на борбата ги усвои како исклучиви легитимни претставници на македонскиот народ во изразувањето на неговите витални национални интереси. Во овие услови никој не можеше повеќе да си присвојува право да говори во името на македонскиот народ освен неговите претставници кои раководеа со револуцијата во Македонија, а која е интегрален дел од општојугословенската револуција. Тоа претставуваше историска пресвртница од епохално значење за животот и развитокот на македонската нација.

Второ, со конституирањето на АВНОЈ како врховно законодавно и извршно тело на југословенските народи и народности беше создадена нова државна творба. Новата држава се создаде во услови на револуционерно преземање на власта од страна на востанатиот народ, кој не само што се пресмета со оружје в рака со окупаторот, туку исто тоа го направи и со сите оние што му пречеа да изградува нови општествени напредни односи во идниот заеднички живот или сакаа враќање на стариот поредок: национално угнетување и експлоатација.

Така, новата државна творба на југословенските народи и народности не се создаде само како отпор против постојните окупациони режими, туку и како потпора на работничката класа, која

како хегемон на револуцијата во неа наоѓаа заложба дека нема враќање на старото. Во создавањето на државата, таа ја виде сопствената улога во изградувањето на идното општествено-политичко уредување на земјата врз демократски и хумани основи. Затоа, КПЈ како раководство на револуцијата можеше врз овие високи принципи да ги обедини сите наши народи и народности во единствен фронт, истакнувајќи го братството и единството како основа и заложба на победата над туѓинската власт и над стариот поредок.

Врз овие основи АВНОЈ ја вгради Македонија во југословенската федерација со сите нејзини државни атрибути и даде основа таа понатаму да се развива и да се изградува како држава на македонскиот народ и на народностите во неа.

Трето, со утврдувањето на државноправниот субјективитет на Македонија, АВНОЈ уставноправно ја санкционира националната политика на КПЈ и нејзиниот пристап во остварувањето на правото на македонскиот народ на самоопределување. Ова право кое македонскиот народ го остварува од самиот почеток на Народноослободителната борба и револуцијата, во одлуките на АВНОЈ се утврди без концесии и компромиси, без мајоризација, бидејќи со своето учество во оруженото востание македонскиот народ се определи за заеднички живот со другите југословенски народи и народности во братска заедница врз рамноправна основа.

АВНОЈ со ова уште еднаш потврди дека југословенската револуција го исклучи враќањето на стариот поредок на национално угнетување и бесправие и дека се поставуваат нови идејно-класни основи во решавањето на националното прашање врз федеративна основа и се создаваат нови начела на општественото устројство на земјата што беа на повидок.

Со ова не се исцрпува истражувачкото подрачје што треба да ја осветли големината на АВНОЈ во контекстот на конституирањето на македонската држава. Ако се послужиме со историско-компаративната метода може да се дојде до констатација која не така често се сретнува во животот на една нација.

Македонија која по Самоила (а тоа е X-иот век) го изгуби својот државноправен субјективитет, постојано паѓаше под туѓи владенија. Требаше, значи, да поминат повеќе векови на борба па Македонија повторно да се најде со својот државноправен субјективитет и со тоа да ја оствари својата национална слобода. Десетвековното робување на една мала нација, која жилаво опстојуваше на сите обиди однадвор за тотално уништување на нејзиното национално битие, внесе кај широките народни маси нови сознанија за тоа кој е пријател, а кој непријател на неговата слобода и независност. Во таа вековна борба за слобода беа стекнати огромни искуства и поуки, кои во текот на ослободителната борба и револуцијата беа согледани пошироко благодарение на КПЈ и другарот Тито, кој, може да се рече бдееше над остварувањето на

братството и единството на југословенските народи и народности и врз таа основа да се оствари нивното право на самоопределување.

Правото на македонскиот народ на самоопределување и создавање на своја држава е содржано во политичката платформа на КПЈ непосредно пред почетокот на Втората светска војна кога во другите комунистички партии на Балканот сè уште се водеше дискусија околу тоа дали постои или не македонска нација. На широките народни маси во Македонија тоа им даде поттик нивната борба против ненародните режими во Југославија да се води врз идејно-политичките ставови на КПЈ за македонското национално прашање и со тоа македонскиот народ судбински се определи за КПЈ.

Стратешките основи на југословенската револуција, исто така, се изградувани врз политичката платформа на КПЈ за создавање на федерација како нова заедница на рамноправни и збратимени народи и народности во Југославија. Така, идејата за остварување на југословенската федерација не беше нова за македонскиот народ кој влезе во оружена борба против окупаторот што се водеше под раководството на КПЈ.

Создавањето на федеративните односи во текот на Револуцијата се движеа во повеќе правци кои претставуваа оригинален пристап во историјата на создавањето на федеративни држави.

Две основни идејно-теоретски поставки ги определуваат специфичните белези во градењето на федеративните односи во текот на југословенската револуција. Прво, секој од југословенските народи водеше оружена борба против окупаторот како органски дел од општојугословенската Народноослободителна борба и револуција. Таа се водеше под заедничка команда на Врховниот штаб и другарот Тито. Во процесот на овие борби против туѓинската власт, исто така, се создаваа основи кои означуваа радикални промени во одделни подрачја од општествениот и политичкиот живот во земјата.

Формирањето на главните штабови на НОБ и ПО во одделните земји и народоослободителни национални вооружени единици претставуваше раскин со старите централистички односи кои беа владејачки во земјата до нејзината окупација. Во тој контекст Главниот штаб на НОВ и ПО на Македонија, со македонската народноослободителна војска претставуваше создавање на нови револуционерни институции. Преку нив се воспоставија федеративните односи со другите субјекти во револуцијата, а посебно со Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ.

Во овие односи се изразуваа и се остваруваа заедничките стратешки определувања во борбата против окупаторот за ослободување на земјата.

Секој народ со сопствени сили водеше борба за своја слобода, но и за ослободувањето на другите народи и народности. Се изразуваа и се воспоставуваа своевидни елементи на заедништво

кое во текот на револуцијата ќе прими белези на создавање братство и единство како идејна основа на федеративните односи. Стратешките цели на револуцијата обезбедија создавање на нови облици на власт и со тоа премин кон нови општествени односи и кон ново општествено-политичко уредување на југословенската заедница. Новите облици на народната власт што се создаваа во текот на револуцијата од своја страна го поттикнуваа изградувањето на федеративните односи, во кои доминираше суверената волја на секој народ во остварувањето на своето право на самоопределување. Овие федеративни односи кои созреваа во процесот на борбата против туѓинската власт беа појдовни основи во одлуките на АВНОЈ: федерацијата да се озакони како израз на суверената волја на југословенските народи и народности да живеат во заедница врз рамноправна основа.

III

Стратешките основи во воспоставувањето на народната власт водеа кон конституирањето на национални држави врз заедништво и врз создвање на југословенска федерација. Во одговорот на прашањето дали прво се создава федерацијата, а потоа националите држави и обратно: прво националните држави, а потоа федерацијата, не може да се тргнува од класичните правни конструкции. Стратешките основи на југословенската револуција, врз чии определби се изврши целокупната идејна, класна и политичка надградба, можат да дадат одговор на ова прашање. Имено, овде нема припојување на држави во создадена федерација, бидејќи народите во процесот на револуцијата ја создадоа како креација на нивната заедничка борба и како израз на нивната суверена волја да се живее во заедничка држава. Затоа, овде нема форма пристапување кон федерација ниту постојат алтернативни модели, како што е случајот кога државите пристапуваат кон основање на сојуз на држави или државен сојуз.

Сè ова означува дека се работи за нови појави во создвањето на федерализмот, во кој нашата револуција внесе значајни теоретски премиси.

Објаснувањата на тоа треба да се бараат во карактерот на ослободителната борба и револуцијата. Бидејќи хегемон на револуцијата е работничката класа на Југославија со својата авангарда КПЈ, можеше да го оствари единството на на историските интереси на секоја нација посебно и на сите нации заедно. Од друга страна, единството на интересите на работничката класа дијалектички се спојува со единството на волјата на секој народ одделно и на сите заедно. Во изразувањето на суверената волја за признавање на националниот идентитет — како што беше случај со македонскиот народ — недвосмислено се изразуваше и суверената волја да се живее во заедница, заеднички живот во новата државна заедница. Во таа смисла може да се говори дека југословенската федерација

не е создадена со нагодби или со концесии како што е тоа редовно кога хегемон станува буржоазијата на владејачката нација. Сè е овде пресметано на тоа националното и класното да се согледаат во своето историско единство и како тоталитет. Тоа значи дека кон решавањето на националното прашање КПЈ приоѓа во неизбежните рамки на револуционерната класна борба. Работничката класа, како хегемон на револуцијата, со решавањето на националното прашање, се отвораше себеси и со револуционерните промени на општествените односи во текот на револуцијата создаваше реални основи за победа на социјализмот во земјата. Оваа коегзистентност на борбата за нови општествени односи, со борба за национално ослободување претставува оригиналност на концептот на југословенската Народноослободителна борба и социјалистичка револуција. Во нејзината основа се најде борбата за остварување на револуционерни цели и за национално ослободување.

Сè ова дојде до израз во одлуките на АВНОЈ како највисоко законодавно претставничко тело на сите наши народи и народности.

Врз овие согледувања може да се објасни како беше можно на II заседание на АВНОЈ да се утврди положбата на Македонија како една од шесте федерални единици во југословенската федерација, иако македонската делегација не беше во состојба да присуствува на заседанието. Во некои средини во НР Бугарија, од становиштето на буржоаската правна доктрина, формално-правно се оспорува легитимното прогласување на македонската држава утврдена во одлуките на АВНОЈ. Се употребуваат аргументи што се надминати и во современата буржоаска теорија. Се настојува да се деградираат историските одлуки на АВНОЈ и да се интерпретираат во рамките на класичните парламентарни процедури. Се пренебрегнува и револуцијата и револуционерните зафати на широките народни маси, кои во револуцијата се откриваат себеси како субјекти на историјата. Во суштина, целта на ваквите гледања е да се спречи слободното изразување на суверената волја на македонскиот народ и тој и понатаму да се подведува под патронат на некоја друга држава.

## IV

Анализата на историските процеси кои доведоа до свикување на АВНОЈ и на усвоените одлуки укажува дека КПЈ творечки го примени федеративниот принцип и правото на народите на самоопределување. Големината на КПЈ и Титовиот концепт на правото на Југословенските народи на самоопределување е во тоа што во револуционерната практика творечки се применија марксистичката теорија на револуцијата и теоријата на нациите. Правото на самоопределување доби нови компоненти, бидејќи народите во него согледаа и една нова димензија: тоа право да го користат и како израз на желбите за заеднички живот во новата држава.

Оваа компонента на заедништвото го прошири обемот на ова право. Македонскиот народ како и другите југословенски народи го искористи ова право и за изградување на федерација, бидејќи во неа ја согледа својата иднина и гаранција за непречен сопствен напредок во сите подрачја од општествениот живот.

Светомир Шкариќ

# Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување

## 1. Теориските аспекти на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување

1. Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување претставува политички облик на социјалистичкото самоуправно општество. Тој се засновува врз општествената сопственост на средствата за производство и социјалистичките општествено-економски односи меѓу луѓето како основа за активна и управувачка положба на човекот и на работничката класа.

Теорискиот концепт на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување се засновува врз следниве комплементарни елементи и процеси: надминување на дуализмот помеѓу државата и општеството, власта и човекот, воспоставувајќи едновремено дијалектички однос помеѓу политичките и општествените функции; воспоставување единство помеѓу економската и политичката демократија, човекот како производител и како политичка личност, со што се обезбедува интеграцијата на трудот и политиката и на „апстрактниот граѓанин“ со „индивидуалниот човек“; радикално отстранување на посредници и претставници во процесот на самоуправното и политичкото одлучување со афирмација на облиците на непосредното и делегатското одлучување на сите нивоа на општествената организација, со цел да се надмине противречноста помеѓу непосредната и претставничката демократија, „граѓанското општество“ (Хегел) и „политичката држава“ (Маркс); укинување на сите видови елитизам и хиерархија во организацијата на општественото и политичкото одлучување како антиподи на самоуправувањето и извори на технократизмот и бирократизмот.[1])

---

[1]) Проф. д-р Ѓорѓевиќ, Друштвено-политички систем СФРЈ, група на автори, Радничка штампа, Београд, 1975, стр. 45-46

Институциите на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување се засновуваат врз следниве уставни начела: суверeноста на работничката класа и на работните луѓе; самоуправувањето во организациите на здружен труд, во самоуправните интересни заедници, во месните и во општествено-политичките заедници; собранискиот систем и поливалентната структура на собранијата; делегатството како облик на самоуправувањето; изборноста, сменливоста и ограничувањето на повторен избор на носителите на самоуправни, јавни и други општествени функции; колективна работа, одлучување и одговорност на органите на власта и на самоуправувањето; рамноправност на народите и народностите и федеративното уредување; општествен надзор, контрола, одговорност и јавност во работата; уставноста и законитоста; самоуправното спогодување и договарање како средства на самоуправувањето и интеграцијата на општеството; и заштитата на самоуправните права и на општествената сопственост. Врз основа на овие начела се утврдуваат заемните односи помеѓу самоуправувањето и државата, процесите и формите на утврдувањето на политиката, социјалните агенси на општествениот и политичкиот живот, положбата на човекот и граѓанинот во општеството, субјективните социјалистички сили и перспективите на социјализмот.

Како антихиерархиски и антибирократски концепт, политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување претставува општествен процес и рамка на јавен и демократски живот. Во теориска смисла тој претставува за себе најдоследен и најуспешен облик на вистинска демократија во настанување. Респектирајќи го плурализмот на самоуправните интереси како негова конкретна содржина и динамичка сила, тој претставува специфичен облик на изградбата на социјализмот, спротивен на облиците на насилна унификација, политичка доминација и етатистичка интеграција на општеството. Тој логички произлегува од теориските резултати на марксизмот и од револуционерната практика на социјализмот како составен дел на марксистичкиот концепт за организација и развојот на општеството од преоден период.

2. Клучни компоненти на структурата на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување се: социјалистичката држава во одлучување („полудржава“); социјалистичкото самоуправување; и општествено-политичките организации и здруженија на работните луѓе и на граѓаните.

Овие (3) компоненти на политичкиот систем претпоставуваат неразделна целина на еден единствен процес насочен кон демократизацијата на општествените односи и социјализацијата на политичката власт. Тие претставуваат дијалектичко единство на противречности исполнето со многу допирни но и со спротивни точки на развојот. Така, на пример, државата со својата нормативна и заштитна функција честопати дејствува како фактор на самоуправувањето и како составен дел на самоуправната организација на

општеството. Таа се засновува врз самоуправувањето и претставува еден од факторите на самоуправната трансформација на општествените односи. Таа не е само синоним за власта и доминацијата и единствено место за развојот на бирократизмот, централизмот и хиерархијската инвеститура. Од друга страна, самоуправувањето не е секогаш „чисто" самоуправување, наполно ослободено од елементи на власта и бирократизмот. Тоа, честопати, трпи удари и ограничувања од државната власт која понекогаш недозволено интервенира во самоуправната сфера. Иако државата и самоуправувањето во сегашната етапа од развојот на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување не се исклучуваат меѓусебно, сепак тие понекогаш се наоѓаат на спротивни позиции. Општествено-политичките организации како свесен фактор на социјалистичкиот развој претставуваат потпора и идејна сила на самоуправувањето и државата, но и тие не се имуни од определени елементи на власт и бирократски деформации. Евидентно е меѓусебното влијание на овие три сфери како во позитивна така и во негативна смисла.

Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување државата ја користи не како тутор на самоуправувањето или како официјален претставник на општеството туку како сила за заштита на самоуправувањето и за создавањето на поволни услови за неговиот натамошен развој. Од друга страна, самоуправувањето нема за цел државата да ја укине преку ноќ туку постепено да ја социјализира и да ја преобразува во непосредна општественост. Општествено-политичките организации дејствуваат како внатрешна идејно-насочувачка сила на политичкиот систем, а не како фактор над системот или како елемент на власт.

Со оглед на поливалентната структура политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување претставува мешовит систем составен од елементи на државниот социјализам и од елементи на самоуправната структура која сè уште не е доволно развиена. Тоа значи дека етатизмот како реална тенденција сè уште претставува опасност за натамошниот развој на самоуправувањето и неговиот политички систем.

Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување се самоконституира врз основа на самоуправно-здружениот труд и самоуправувањето на работните луѓе и граѓаните. Тој е прв политички систем во историјата кој органски произлегува од здружениот труд и кој се образува „одоздола" од самоуправувањето остварено во „микроорганизмите" и се обединува „нагоре" во „макроорганизмите", односно во пошироки општествено-политички заедници во согласност со економските, културните и политичките услови и потреби на човекот и на социјализмот во целина. Зад неговите облици и институции како содржина стојат меѓучовечките односи кои го овозможуваат функционирањето и остварувањето на политичкиот систем како составен дел на социјалистичката самоуправна демократија.

За структурата и карактерот на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување од битно значење се две начелни идејно-теориски одредби на Уставот на СФРЈ од 1974 година: (1) политичкиот систем произлегува од општествено-економската положба на човекот и му служи нему и на неговата улога во општеството; и (2) самоуправната положба и правото на работниот човек во основните и во другите организации на здружен труд, во месните заедници, во самоуправните интересовни заедници и во другите самоуправни организации и заедници, самоуправната положба на работните луѓе во општината, слободното самоуправно здружување, активноста и творештвото на работните луѓе, рамноправноста на народите и народностите и слободите, правата и должностите на човекот и на граѓанинот утврдени со Уставот на СФРЈ, се основа, граница и правец за остварување на правата и должностите на општествено-политичките заедници во вршењето на функциите на власт. Овие одредби недвосмислено определуваат дека работниот човек го создава политичкиот систем од себе и за себе и дека самоуправувањето има поширок простор за развој од политичката власт која е строго ограничена токму од него и од самоуправната положба на човекот.

3. Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување е автономен дел на општествената стварност како состојба и процес. Но тој не е издвоен од неа, особено не е издвоен од економскиот систем на социјалистичкото самоуправување. Помеѓу економскиот и политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување како два елемента на единствената стварност постои сестрана и длабока поврзаност и зависност. Имено, помеѓу нив постои теориска, идејна и класна истоветност во основните постулати и решенија иако тие не мораат секогаш да бидат наполно усогласени и хармонични. Постои интегрална врска помеѓу функционирањето и остварувањето на постојните општествено-економски односи и односите во политичкиот систем. Аналогно на тоа, решавањето на кризните точки на економскиот систем не е возможно без промени во функционирањето на политичкиот систем. И обратно. Економските тешкотии не можат да се одвојат од политичката страна. Тоа најдобро го потврдуваат постојните односи и проблеми помеѓу економскиот и политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување во сегашнава фаза од развојот на југословенското општество.

Социјалистичките општествени-економски односи меѓу луѓето во процесот на производството и распределбата на општествениот производ, во крајна линија, ги определува социјално-класниот карактер, институциите и целите на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување. Од друга страна, пак, политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување како надградба го помага одржувањето и развојот на економскиот систем на социјалистичкото самоуправување, односно неговото постепено или брзо менување. Притоа, дијалектичката врска помеѓу овие два

система не е секогаш еднонасочна и праволиниска. Напротив, во определени општествени ситуации, помеѓу нив се воспоставува сложен процес на односи со заемни ограничувања и бројни примери на позитивно и негативно влијание. Колку позитивните толку и негативните ефекти на нивното меѓусебно влијание ја потврдуваат дијалектиката на нивните меѓусебни односи.

Прифаќајќи ја како аксиома марксистичката поставка за решавачко дејство на економската база врз политичкиот систем, не смее да се заборави следново: политичкиот систем како организирана целина на институции и субјективни сили понекогаш, во определени услови на односите на силите, може да има пресудно влијание врз развојот на економските и политичките односи на социјалистичкото самоуправување. Со донесувањето на општозадолжителните норми, како и со обезбедувањето на нивното извршување, субјективните сили на политичкиот систем можат битно да влијаат врз положбата на човекот, класите и народите во општеството и врз нивната активност во менувањето на општествено-економските односи. Оттука, многу значајно е прашањето: кој има решавачка улога во политичкиот систем — работните луѓе или другите општествени слоеви? Од односот на општествените сили во политичкиот систем во значителна мера зависи и динамиката на развојот на економскиот систем на социјалистичкото самоуправување.

4. Политичкиот систем во социјалистичкото самоуправно општество има работничко-класна содржина. Таквата негова содржина произлегува од социјалистичката самоуправна демократија како посебна форма на диктатурата на пролетаријатот. Како класен инструмент политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување ги заштитува револуционерните придобивки и интереси на работничката класа и на работните луѓе и го овозможува нивниот натамошен развој. Оттука развојот и доградувањето на политичкиот систем не претставува ништо друго освен специфичен вид на класна борба со која се обезбедуваат поволни услови за натамошниот развој на тековните и историските интереси на работничката класа и на работните луѓе во нивната борба за социјализам.

Социјализмот е основно обележје на политичкиот систем на социјалистичко самоуправување. Притоа, социјализмот не може да се замисли без демократија, бидејќи не може да напредува ако во него не се развиваат демократски односи меѓу луѓето. Меѓутоа, на социјалистичкото општество како преодно му е потребна демократија во социјализмот и заради социјализмот, а не демократија како оружје на антисоцијалистичките сили. Во согласност со тоа, „мораме да истраеме на класната природа на нашата демократија. А тоа не значи ништо друго туку дека во самиот систем на таа демократија мора да биде обезбедена неоспорната водечка улога на интересите на работничката класа, цврсто поврзана со сите други работни луѓе и таа да биде отворена за секој што го признава

тој факт".[2]) Таа е вистинска демократија само за оние што живеат од свој труд и што се борат за развојот на социјалистичкото самоуправување и слободата на луѓето и народите. И обратно, таа не е демократија туку диктатура за сите оние сили што се против социјалистичката революција и социјалистичкото самоуправување. Ако ова се заборави тогаш во општеството продираат други содржини спротивни на социјализмот.

Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување како класен систем се засновува врз конкретен поединец со определен социјален статус самоуправно и политички организиран во самоуправните облици и општествено-политички организации. Како таков тој не се остварува со „мнозинство на гласови" или со мајоризацијата на едни од страна на други како основен принцип на одлучување туку со самоуправното спогодување и договарање како основен облик и метод на решавање на одделни општествени прашања. Наедно, тој не се остварува со силата на државата и централизмот туку со демократско усогласување на интересите како метод на утврдување на заедничките интереси на работните луѓе и на граѓаните, народите и народностите. Со тоа политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување сè повеќе се остварува како „самоопределување на народот" (Маркс), успешно надминувајќи ги тоталитаризмот, униформизмот и индивидуализмот. Сево ова врши силно влијание врз начинот на работата на институциите и нивниот однос кон движечките сили на системот.

Непосредна и стратешка цел на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување е економското ослободување на работничката класа како нејзино сопствено дело. Економското ослободување на работничката класа е онаа „голема цел на која треба да ѝ биде потчинето како средство секое политичко движење"[3]). Економското ослободување на трудот претставува единствен историски критериум за оценувањето на социјалистичкиот карактер на конкретниот политички систем на определена земја. Без овој процес нема социјализам и социјалистичка революција. За тоа мораат да бидат наполно свесни социјалистичките сили на одделна земја кога ја определуваат стратегијата на социјализмот како револуционерен процес. Токму низ процесот на економското ослободување на трудот доаѓа до израз револуционерниот карактер и класната суштина на социјализмот и неговиот политички систем.

Со оглед на многунационалниот карактер на југословенското општество, покрај неговата работничко-класна компонента, политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување содржи и национална димензија. Трудот и нацијата претставуваат основни столбови и негови определувачки фактори. Тој настојува во целост да ја изрази дијалектиката помеѓу класното и националното како

---

[2]) Е. Кардељ, Правци на развојот на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување, Комунист, 1977, стр. 76-77.

[3]) К. Маркс, Ф. Енгелс, Изабрана дела, том I, Култура, Београд, 1949 стр. 360.

движечка сила на југословенското општество. Класното и националното како неразделни фактори битно го определуваат карактерот на политичкото уредување и динамиката на неговиот развој од АВНОЈ до денес. Притоа, класното ослободување на трудот) се остварува во рамките на националното и обратно: нацијата се афирмира со помош на работничката класа како владејачка класа. Ако во некоја нација работничката класа има доминантна улога во општествената репродукција, тогаш се воспоставува единство помеѓу националното и класното и револуционерниот процес добива во содржина. И, обратно, ако работничката класа не располага со вишокот на трудот туку некој друг во нејзино име, тогаш доаѓа до потиснување на класното (социјалистичко) за сметка на националното (националистичкото), со што револуцијата стагнира и губи перспектива.

5. Во најширока теоретска смисла работниот човек во процесот на класната борба треба постојано да ги менува и надминува институциите и односите на системот. Системот е динамичка категорија во постојан развој. Тоа особено важи за политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување како преоден систем. Логиката на институциите на овој систем мора да се вреднува само од гледна точка колку тие ја развиваат самоуправната тенденција на општествениот развој, наспроти етатистичката и малограѓанско-либералистичката тенденција кои имаат ретроградно и конзервативно дејство. Само оние сили и институции на политичкиот систем што го заштитуваат и натаму развиваат социјалистичкото самоуправување имаат историска оправданост и перспектива.

На патот кон изградбата на асоцијација на слободните производители ниту еден систем, па дури и оној „најдобриот“ не, може да ја замени улогата на човекот и неговата слобода. Во таа смисла инспиративно дејство имаат следниве зборови на Е. Кардељ: „Среќата на човекот не може да му ја донесе ни државата ниту системот, ни политичката партија. Среќата човекот може да си ја создаде само тој самиот. Според тоа, авангардните сили на социјализмот и социјалистичкото општество можат да имаат само една цел — според можностите на дадениот историски миг да создаваат услови во кои човекот ќе биде што послободен во своето лично изразување и творење, така што да може — врз основа на општествена сопственост на средствата за производство — слободно да работи и да создава за својата среќа. Тоа е самоуправување.“[4])

Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување не може да биде многу завршен и совршен систем. Како составен дел на социјалистичката самоуправна демократија тој „не е некоја свршена работа ниту е некоја готова капа ставена врз главата на нашето општество“ ((М. Пијаде). [5]) Напротив, тој е отворен и недовршен систем во постојани промени. Промените се негова закони-

---

[4]) Е. Кардељ, Правци на развојот на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување, Комунист, Скопје, 1977, стр. 8

[5]) М. Пијаде, избрани списи, I том, 5 книга, Београд, 1966 стр. 1001.

тост и трајна карактеристика, бидејќи тоа го налага изградбата на социјализмот како револуционерен процес. Основно е да се зачува неговиот континуитет со одлуката на АВНОЈ и неговата врска со изградбата на асоцијацијата на слободните производители како остварен комунизам. Притоа, неговите институции можат да бидат предмет на постојана марксистичка анализа и критика.Не треба да се брани континуитетот на сите негови институции туку само на оние што ја развиваат револуционерната дејност на работничката класа и на работните луѓе.

## 2. Остварувањето на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување во практиката

1. Остварувањето на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување во практиката се судрува со две контрареволуционерни тенденции на преодниот период — тенденцијата за реставрација на граѓанското општество во негови различни видови и тенденција за воспоставување на етатистички социјализам со доминантна улога на бирократијата и технократијата. Овие две тенденции имаат релативно трајни извори, бидејќи во определена мера се условени не само од остатоците на минатото туку и од противречностите на самото битие на југословенското општество како општество во преоден период.

Иако не е за потценување граѓанската тенденција, во сегашнава етапа од развојот на нашето општество основен, решавачки и класен е судирот помеѓу социјалистичкото самоуправување и етатистичката тенденција. Тој судир се манифестира како конфликт помеѓу интересите на работничката класа и интересите на технобирократските сили во врска со располагањето со општествените средства односно кој од нив „ќе биде носител на функцијата вршител на должноста сопственик на средствата за производство" (Е. Кардељ). Судирот меѓу самоуправувањето и етатизмот добива црти на класна борба.

Во последнава декада, наспроти бројните нормативно-институционални претпоставки и усилбите на субјективниот фактор за зацврстување на самоуправувањето во производствената сфера и општеството во целина, технобирократските сили се во подем, со што сериозно го загрозуваат развојот на самоуправните односи и здружениот труд во целина. Проширената репродукција како најчувствителна сфера на општествените односи сè уште е под силна посредна или непосредна контрола на државно-политичките структури и банките кои сè уште не се израз на здружениот труд. Носителите на одлуките за концентрација и употреба на средствата на општествената акумулација, по правило, се органи на општествено-политичките заедници, банки и СИЗ-ови во тесна спрега со работоводните структури на организациите на здружен труд, а по некогаш и со извршните тела на општествено-политичките организации. Како резултат на тоа, циркулацијата на општествените сред-

ства не се засновува врз самоуправни туку врз државни и банкарски одлуки со што општествените средства се затвораат во регионални и територијални граници.[6]) Ова мошне негативно влијае врз улогата на работниците како основни субјекти на економскиот и политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување, а посебно врз нивната активност во развојот на производствените односи, на самоуправната интеграција на општеството и на одлучувањето за прашања од поширок општествен интерес.

2. Како резултат на развојот на етатизмот, во општеството се јавуваат одделни појави кои штетно влијаат врз остварувањето и развојот на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување. Такви појави се следниве: зависноста на здружениот труд од центрите на политичкото одлучување; доминација на територијалниот принцип во функционирањето на политичкиот систем; зајакнување на претставништвото за сметка на делегатството; и силна позиција на извршно-управните органи во формулирањето на одлуките на делегатските собранија.

(1) Зависноста на здружениот труд од центрите на политичкото одлучување како неформален и надминат начин на одлучување ја слабее улогата на здружениот труд како реална база на политичкиот систем. Оваа појава негативно влијае врз остварувањето на самоуправната положба на работникот во здружениот труд, особено врз неговото учество во остварувањето на самоуправните права како што се: правото на работа со општествени средства, распоредувањето на доходот и распределбата на средствата за лични доходи, уредувањето на меѓусебните односи во трудот, планирањето и самоуправното организирање на трудот. Етатистичката дистрибуција на средствата за проширена репродукција всушност, го слабее самоуправувањето како општествено-економски однос. Тоа има негативни импликации врз развојот на социјалистичката самоуправна демократија, врз развојот на мотивираноста на работниците за учество во одлучувањето и нивната улога во афирмацијата на трудот и резултатите од трудот како единствена основа за определувањето на материјалната и општествената положба на човекот во нашето општество. Со други зборови, зависноста на здружениот труд од таканаречените центри на одлучување го атомизира самоуправувањето како единствен систем на општествени односи, врши територијализација на општествени средства и врз основа на тоа ја слабее доминантната улога на работничката класа во целината на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување.

(2) Територијалниот принцип доминира во однос на работно-функционалниот принцип како во остварувањето на делегатскиот систем така и во функционирањето на политичкиот систем во цели-

---

[6]) Д. Драгосавац, Борбата на СКЈ за сестран напредок на социјалистичка самоуправна и неврзана Југославија, XII конгрес на Сојузот на комунистите на Југославија, Комунист, Скопје, 1982, стр. 39.

на. Тоа се гледа, повеќе или помалку, во работата на сите органи засновани врз собраниско делегатскиот принцип, почнувајќи од работничкиот совет на основната организација на здружен труд и советот на месната заедница, па сè до Собранието на СФРЈ. Карактеристичен пример на доминацијата на територијалниот врз функционалниот принцип е работата на Сојузниот собор на собранието на СФРЈ.Овој Собор како собор на делегати на самоуправните организации и заедници и на општествено-политичките организации во републиките и во автономните покраини, всушност, посилно дејствува како собор на републиките и автономните покраини како општествено-политички заедници отколку како самоуправен собор низ кој се изразува и заштитува единствениот интерес на работничката класа и на работните луѓе на Југославија. Противречната положба на овој Собор како собор на делегати врзани за републиката односно автономната покраина засега се решава во интерес на територијалниот принцип, а на штета на самоуправувањето како работничко-класен принцип.

Надвладувањето на територијалниот принцип, кој во основа ги преферира поединечните, локалните, регионалните и националните интереси ги поддржува, покрај другото, и процесите на политизацијата на самоуправните интереси и проширувањето на консензусот како начин на одлучување и врз прашањата што не се утврдени со Уставот на СФРЈ. Територијалниот принцип настојува да ги заштити територијалните интереси по секоја цена. Притоа, неговите следбеници упорно инсистираат на нивно формулирање, како „општи“ и политички интереси. Тие оперираат со апстрактен граѓанин и со апстрактни интереси и проблеми, а не со конкретниот граѓанин и со работничко-класните интереси. Токму врз таа основа се врши политизацијата на интересите, а понекогаш во рамките на тоа се создава и политичка опозиција како контрапункт на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување. Како логична консеквенција на политизацијата на самоуправните интереси се јавува и тенденцијата за проширување на консензусот како начин на одлучување, особено во работата на Сојузниот собор на Собранието на СФРЈ. Ширењето на консензусот вон уставните рамки не значи ништо друго освен одбрана своите интереси на штета на општите и заедничките интереси на работните луѓе и на граѓаните, на народите и народностите.

(3) Претставништвото и посредништвото како антиподи на делегатството произлегуваат од неразвиеноста на врските на собранијата со нивната делегатска база. Делегатските собранија, а особено оние на пошироките општествено-политички заедници, не се доволно отворени и поврзани со самоуправната, политичката и научно-стручната работа на работните луѓе и на граѓаните во хоризонталата на делегатскиот систем. Исто така, тие не се во нужна мера интегрирани со вертикалата на делегатскиот механизам, а пред сè со активноста и дејствувањето на делегациите и на делегатските и кандидатските конференции. Имено, процесот на одлу-

чувањето на собранијата не се темели врз систематска и креативна активност на работните луѓе, на граѓаните и на нивните делегации туку, пред сè, врз парцијална активност на делегатите или врз активноста на вонделегатските фактори. Работните луѓе и граѓаните како делегатска база и основните делегации како облик за нивно организирано учество во сите облици на делегатското решавање од општината до Федерацијата не се чувствуваат како пресуден фактор во давањето на иницијативи и предлози, во артикулацијата и усогласувањето на самоуправните интереси и предлагање на конкретни алтернативи и решенија. Како резултат на тоа, делегатските собранија честопати практикуваат итна и скратена постапка за донесување на одредени акти избегнувајќи ја наполно претходната постапка како можност за учество на работните луѓе, и граѓаните и на субјективниот фактор во подготвувањето на одлуките и решенијата. Сево ова ја слабее интегративната функција на делегатскиот систем и делегатството како општествен однос, а го зацврстува политичкото претставување и улогата на државата како фактор на интеграцијата на општеството.

Посебна тешкотија и проблем претставува изградбата на вертикалната линија на делегатското одлучување во републичките собранија и во Сојузниот собор на Собранието на СФРЈ. Со оглед на начинот на изборот на делегатите во овие облици на делегатското решавање, како и со оглед на фактот што делегатот произлегува од голем број основни делегации, делегатскиот однос е толку сложен што изгледа како практично неостварлив. На пример, на еден делегат во Сојузниот собор просечно доаѓаат околу 400 делегации. Во такви услови мошне тешко може да се воспостави делегатски однос на релацијата: делегатска база — основни делегации — делегати. Во секој случај тој однос може да се воспостави само низ еден сложен механизам на социјални врски и институции и со огромна енергија и креативна работа. Токму поради отсуство на таквиот механизам и креативно општествена активност на организираниот социјалистички фактор во овие облици на решавање најмногу доаѓа до израз претставништвото и претставничкиот систем.

(4) Со оглед на неразвиеноста на комуникациите на собранието со делегатската база како најчест предлагач на неговите одлуки се јавуваат извршно-управните органи. Овие органи нужно и објективно дејствуваат како доминантен фактор не само во предлагањето на алтернативните решенија туку и во решавањето на општествените потреби и интереси. Со својата стручност, професионалност и добро познавање на работите овие органи фактички дејствуваат како центри на моќ — многу посилни од собранието и од делегатскиот принцип на одлучувањето. Во таков контекст на општествени односи, а најмногу поради непостоењето на доволно цврста врска и интеграција на собранието со делегатската база, извршните и управните органи можат да го завладеат собранието и да го искористат за свои цели, односно за формална потврда на сопствената политика и своето гледање на работите. Со таквата

доминантна положба на извршните и на управните органи во предлагањето и формулирањето на собраниската политика, собранието во голема мера го губи работниот карактер како централно тело на одделна општествена-политичка заедница и сè повеќе ја формализира својата работа и делегатското решавање, прифаќајќи ги оние методи на работа и решавање што ги наметнуваат неделегатските фактори, како свој метод и начин на решавање.

Доминантната улога на извршно-управните органи во делегатско-собранискoто решавање во значителна мера придонесува работата на Собранието, пред сè, да се исцрпува во нормативна дејност, односно тоа да биде само примач на решенија што ги предлагаат извршно-управните и стручните органи. Притоа, собранието преокупирано со огромна нормативна дејност напросто нема време и енергија креативно да учествува во формулирањето на политиката и да врши увид во нејзиното остварување. Во прилог на тоа наведуваме еден илустративен пример: Сојузниот собор на Собранието на СФРЈ во два мандатни периода (1974—1982 год) донесе вкупно 300 сојузни закони, 5 резолуции и две препораки.[7]) Или, просечно околу 40 акти годишно или три акти месечно. Тоа навистина, претставува огромна нормативна дејност која може да се оствари само со активна улога на извршно-управните органи во предлагањето на актите и со доминација на претставничките елементи во процесот на решавањето на штета на делегатскиот принцип и на делегатскиот однос. Напросто, таквата нормативна активност на овој Собор не би била возможна доколку решавањето би се засновувало врз хоризонталната и вертикалната линија на делегатскиот однос.

3. Остварувањето на политичкиот систем во социјалистичкото самоуправување во практиката претпоставува и бара решителна акција на работните луѓе и на граѓаните, а пред сè на организираните социјалистички сили на чело со Сојузот на комунистите. Триесетгодишното искуство од функционирањето на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување, а посебно на третите по ред делегатски избори, покажува дека е потребна систематска и организирана работа, полна сталоженост и соодветна толеранција во оценувањето на практиката и изнаоѓањето на подобри решенија. Притоа, не смее да се заборави дека неговото остварување претставува сложен и долгорочен процес и дека се остварува во ограничени материјални, духовни и културни услови обременети со остатоците на минатото и со определени елементи на посреднички и политичко-репрезентативни односи. Критиката на практиката не смее да се претвори во критика на целта. Тежиштето на активноста во остварувањето на политичкиот систем мора да биде во

---

[7]) А. Фазлија, Уставни положај Савезног већа Скупштине СФРЈ, советување на тема: Положбата и улогата на Сојузниот собор во собранискиот систем со посебен осврт врз остварувањето на заедничките интереси во Федерацијата", Белград, 21—22 ноември 1983 година.

функција на развојот на социјалистичкото самоуправување како продукционен однос и неговото поврзување со сите сфери на општественото решавање.

### 3. Развојот на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување

1. Основна ориентација на развојот на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување е развојот на социјалистичката самоуправна демократија како специфичен облик на непосредна демократија. Оваа ориентација има две меѓусебно поврзани компоненти. Првата компонента е остварувањето на концепцијата на основната организација на здружен труд и на принципот на доход како и остварувањето на целината на општествено-економските и политичките односи што произлегуваат од таквиот продукционен однос. Втората компонента е развојот на делегатскиот систем како „облик на непосредна демократија“ (Е. Кардељ) и поопштествувањето на сите управувачки функции вклучувајќи ги и државните, а суштината на тоа поопштествување е работните луѓе и граѓаните да ги остваруваат своите права во основните организации на здружен труд и во месните заедници, во комуната, републиката, покраината и Федерацијата[8]). Непосредноста и рамноправноста на работните луѓе и граѓаните во одлучувањето претставуваат основни карактеристики и стратешки цели на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување.

2. Врз успешното остварување на основната ориентација на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување дејствуваат бројни фактори од економски, политички, морален, културен и историски карактер. Ќе наведеме само два фактора кои во сегашниот миг на критичка анализа на функционирањето на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување имаат посебно актуелно значење. Тоа се: изборите и кадровската политика.

(1) Изборите претставуваат составен дел на теоријата и практиката на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување. Тие се израз и инструмент на самоуправната преобразба на нашиот политички систем. Во таа смисла тие претставуваат самоуправен чин на најопшта јавна партиципација и мобилизација на граѓаните во политичкиот живот и обезбедувањето на легитимноста на политичкиот систем. Низ нив се изразува автентичноста и моралната привлечност на социјалистичкото самоуправување. Наедно, тие се основа за стабилни политички односи и за меѓусебна поврзаност на делегатската база и делегатите.

Негативно определено, изборите во политичкиот систем во социјалистичкото самоуправување не смее да се сведат само на

---

[8]) Д. Драгосавац, исто, стр. 43

гласање и произведување на функции и на мандати. Уште помалку на изборен ритуал или на официјално потврдување на веќе „избраните“ кандидати. Такви недемократски избори политичкиот систем го трансформираат во државна власт, а самоуправувањето во претставничка демократија.

Современиот делегатско-изборен систем во Југославија во теоријата на изборите внесува две оригинални новини од суштинско значење за политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување. Тие новини се: а) делегатскиот принцип во остварувањето на изборите, и б) промена на социјалниот статус на избирачите.

Делегатскиот принцип настојува да го оствари самоуправувањето во пошироките облици на општественото решавање, со отстранувањето на претставништвото и со воспоставувањето на органски однос помеѓу избирачите и избраните, односно помеѓу самоуправните институции и органите на власта. Со други зборови, делегатскиот принцип го шири самоуправувањето во целината на политичкиот систем со воспоставување на цврст однос и креативна комуникација помеѓу делегатите и делегатската база. Во таков контекст прашањето на непосредните и посредните избори има поинаква конотација во однос на режимот на претставничката демократија.

Социјалниот статус на избирачите е и конкретен и работен. Избирачот е конкретен работен човек кој може лично да се изјаснува за донесувањето на одделна конкретна одлука и сам да решава за своите интереси во соодветни облици на самоуправна непосредна демократија.[9]) Тој не е апстрактна единка на политичката држава туку е реален човек како конкретен носител на работните и политичките процеси. Токму во тоа се состои класната содржина на делегатските избори.

Овие две новини не се доволно забележани и елаборирани во постојниот изборен систем, а уште помалку претставуваат развиена свест на науката и на политичкиот живот. Изборниот систем не ги развива во доволна мера оние односи и аспекти на делегатскиот принцип што обезбедуваат органска врска и жива комуникација помеѓу делегатската и изборната основа и делегатите. Честопати делегатскиот принцип се сведува на посредни избори и на техника на конституирање на повисоките органи на решавање без постоење на демократски услови за избор на најдобрите поединци за делегати. Ваквата појава негативно влијае врз интересот на избирачите за делегатските избори и за остварувањето на изборите како креативен самоуправен чин. Од друга страна, пак, науката под влијание на определени демократски појави во изборната практика или со желба да пронајде ефикасен механизам за воспоставување на стабилни односи помеѓу делегатската база и делегатите, честопати предлага стари решенија својствени на претставничкиот систем.Така, на пример, во последно време од страна на пое-

[9]) Е. Кардељ, исто, стр. 97

динци и групи се застапува гледиштето за воведување на непосредни избори за делегати на собранијата на сите општествено-политички заедници врз основа на општи и еднакво избирачко право во рамките на изборни единици засновани врз територијален принцип. Според ова гледиште непосредните избори се подемократски од изборите засновани врз делегатски принцип. Прифаќањето на ова гледиште не би значело ништо друго освен замена на општите самоуправни избори со општите политички избори, односно замена на делегатството и делегатите на конкретните работни и животни средини со политичкото претставништво, со општите политички претставници.

Или, втор пример: постојат цврсти гледишта за воведување повеќе кандидати за делегати и за општествено-изборните функции на сите нивоа. Секако дека тоа може да значи натамошен чекор во демократизацијата на изборите во зајакнувањето на врската помеѓу изборниот чин и делегатскиот однос и подигањето на интересот на работните луѓе и на граѓаните кон делегатските избори. Но, дали цврстата определба за повеќе кандидати за едно делегатско место и една изборна функција ќе значи и суштински придонес во развојот на делегатските односи тоа најдобро ќе го потврди практиката. Лично мислиме дека не треба цврсто да се инсистира на повеќе кандидати во сите средини и на сите нивоа. Определувањето за повеќе кандидати треба да биде одлука на кандидатското тело на определена работна или животна средина, а не законодавна определба или цврст политички став. За разлика од политичкото претставништво кое бројот, формата и начинот на изборот на претставниците ги смета за суштествено прашање, битен проблем за делегатството не се изборите и бројот на кандидатите туку начинот и квалитетот на изразувањето и усогласувањето на интересите на работните луѓе и на граѓаните. Притоа, треба да се има предвид и тоа дека начинот на изборот може да ја зајакне врската помеѓу делегатската база и делегатот, а со тоа во извесна мера да придонесе и за автентичното „претставување“ на интересите на работните луѓе и на граѓаните.

Од гледиштето на натамошната демократизација на изборниот процес нужно е следново: 1) идејно-класната суштина на делегатскиот принцип мора да биде појдовна основа на сите изборни решенија; 2) изборите мора да бидат основа за воспоставување на цврсти и демократски делегатски односи помеѓу делегатската база и делегатите; 3) изборите треба да бидат во функција на демократизација на кадровската политика. Повеќе свест за овие прашања значи јасен правец во развојот на изборниот систем врз начелата на самоуправувањето и делегатството како специфични карактеристики на југословенската социјалистичка демократија.

(2) Кадровската политика мора да биде неотуѓива функција на работните луѓе и на граѓаните, а не функција на координационо-кадровските тела. Делегатските и другите изборни функции треба

да ги вршат оние поединци што се носители на творечкиот труд и што произлегуваат од работните луѓе како најактивни и најспособни членови на колективот и на општествената заедница.

Изборите треба да се користат за широки кадровски промени во општеството. Во таа смисла треба доследно да се применуваат принципите на сменливоста, ротацијата и депрофесионализацијата на функциите. Широка и интензивна социјална промоција треба да се обезбеди за оние кадри што постигнуваат добри резултати во работењето и кои на дело, со личен пример, се потврдуваат како протагонисти на работничко-класните интереси. Тоа го бара сегашнава состојба во стопанството и натамошниот развој на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување.

3. Зајакнувањето на класно-социјалната компонента на политичкиот систем е суштествено прашање за развојот на социјалистичкото самоуправување како продукционен однос и како интегрален систем на општествената организација. Оваа компонента, заедно со националната, претставува движечки фактор на општествениот развој и единствена гаранција за воспоставувањето на дијалектиката помеѓу средствата и целите на социјалистичката револуција. Само врз основа на овие две компоненти може успешно да се комбинира функционалниот и територијалниот принцип во организацијата и функционирањето на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување, а притоа да не се нанесе штета ниту на класните ниту на националните интереси.

Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување може успешно да се остварува само ако ги изразува потребите, стремежите и желбите на работните луѓе, на народите и народностите. Свеста за ова значи средство и правец на југословенската социјалистичка револуција во сегашнава етапа на развојот.

проф. д-р Трајче Грујоски

# Уставноста и законитоста во социјалистичкото самоуправно општество

## 1. Вовед

Уставноста и законитоста се специфично начело на политичкиот систем. Во неговата суштина е ограничувањето и оневозможувањето на самовластието. Барањето да се почитуваат и остваруваат нормите (прописите) и правилата (обичаите) е другата страна на свеста за правда и еднаквост. Пред законот сите се еднакви, секој мора да го почитува и остварува тоа што општеството го утврдило. Од таква гледна точка, уставноста и законитоста го изразуваат вечниот напор на луѓето (на водечките општествени сили) кон идеални општествени односи.

Со појавата на државата уставноста и законитоста добиваат реални димензии. Тогаш се согледува опасноста од премногу јаката власт со што се ограничува слободата на луѓето, или од самоволството што го оневозможува организираниот настап.

Историски гледано, идејата за уставност и законитост, во нивната општа смисла, постоела уште во античкиот атински град — држава. Водечката филозофска и политичка мисла, тогаш, укажувала дека е подобро да владее закон отколку поединец или група луѓе, така што „Да се бара да владее закон значи да се бара да владее бог и закон, а да се бара да владее човек, значи да се допушти и на животното да владее, бидејќи лакомоста е нешто животинско, а страста ги расипува и најдобрите луѓе кога се на власт, па затоа законот претставува разум без каприци".[1])

Колку повеќе општествениот развиток се движи кон современата држава, толку повеќе принципот за уставност и законитост станува поактуелен. Тоа е разбирливо бидејќи модерната држава е во противречна положба; таа во својот тоталитет најповеќе ги

[1]) Аристотел „Политика" — Култура, Бгд., 1960, стр. 108.

загрозува слободите и правата на граѓаните (политичките и личните, економските, националните итн.), иако е повикана да ги обезбедува.

Современото општество го карактеризира „владеењето на правото" — на уставот и законот. Тоа е придобивка на демократијата. Секој државен орган или поединец е должен својата волја да ја потчини на општата волја што е утврдена во устав и закон.

Принципот на уставноста и законитоста како составка на демократијата станува универзален. Тој се вткајува во идеите и идеалите за правата и слободите на луѓето како основен атрибут на карактерот на општественото уредување, за самоуправување, за национална рамноправност. Токму во тоа е причината што со тој принцип денеска се оценува степенот на демократичноста на политичките системи, како во граѓанското, така и во социјалистичкото општество.

Историски гледано, овој принцип, во неговото современо значење е афирмиран по буржоаските револуции, кога отпочна и создавањето на модерната држава. Меѓутоа, уставноста и законитоста му се иманентни и на социјалистичкото општество. Постојат повеќе причини за тоа. Од суштината на социјализмот, како систем со висок степен на демократски и човечки вредности, произлегува дека тој има позитивен однос кон уставноста и законитоста. Вистина, стварноста од изградбата на социјалистичкото општество била контрапродуктивна (сталинизмот) во тој поглед. Но, тоа не докажува дека принципот е инкомпатибилен на социјализмот. Напротив. Независно од тоа што во некои социјалистички земји ни формално не се прокламира принципот на уставноста и законитоста, сè повеќе и таму продира свеста дека способноста на социјалистичкото општество за натамошен развиток се гледа во неговиот однос спрема тој принцип, земен во неговото општо значење.

## 2. Уставноста и законитоста како општествено-политички однос и уставно-правен принцип

Во најопшта смисла на зборот, уставноста и законитоста во социјалистичкото самоуправно општество претставуваат обврска на секој и на сите да ја почитуваат и остваруваат работничко-класната и политичко-правната суштина и одредбите на уставот, законите и другите прописи и општи акти. Според тоа, збор е за волјата на владејачката — работничка класа што е обликувана во соодветни политичко-правни норми. Барањето тие норми да бидат идејно усогласени и да се остваруваат е првиот услов за позитивен општествен развиток. Во таа смисла принципот на уставноста и законитоста е превосходен општествено-политички однос. Впрочем, тоа произлегува од фактот дека уставноста и законитоста е воведена и се заштитува „заради остварување на општествено-економските и политичките односи утврдени со закон и заради заштита на слободите и правата на човекот и граѓанинот, на самоуп-

равувањето, на општествената сопственост, на самоуправните и на други права на организациите на здружен труд и на другите самоуправни организации и заедници и на општествено-политичките заедници...."[2])

Истовремено, за да може и да се остварува, овој принцип е уставно-правно обликуван. И во тој поглед не се работи за правно-техничка истоветност, ами за усогласеност на правните норми со што се обезбедува единствената идеја што е содржана во духот и во одредбите на Уставот. Сообразно со тоа, принципот на уставноста и законитоста се изразува во обврската секој закон и друг пропис и општ акт да биде во согласност со Уставот. Практично, тоа значи обврска да се почитуваат и остваруваат правилата, секој орган на власт и на самоуправување, или поединечен функционер да работи во рамките на правата и должностите што му ги утврдил Уставот и законот и по постапка што е определена во нив.

Ако поблиску се погледне содржината на принципот на уставноста и законитоста може да се утврдат следниве нејзини три компоненти:

Прво, органите и организациите што донесуваат општи акти (закони и други прописи, статути, општествени договори, самоуправни спогодби и друго) се должни со тие акти доследно да го применуваат Уставот. Тоа значи дека сите политички и правни субјекти, од основната организација на здружен труд и месната заедница, до Собранието на СФРЈ и другите сојузни органи имаат обврска строго да внимаваат на духот и одредбите на Уставот и да ги применуваат.

Второ, тие што донесуваат поединечни акти (решенија за правата, слободите и обврските на поединци и индивидуални правни субјекти) должни се, без исклучок, да ги применуваат одредбите на законите и другите прописи, на општествените договори и самоуправните спогодби, на другите општи акти, ако се во согласност со Уставот. Притоа, доколку се дојде до оправдано сомнение за уставноста и законитоста на некои од овие општи акти, надлежните органи и функционери се должни да покренат постапка и да иницираат да се постигне нивно усогласување. Ова е гаранција против самоволството на извршните и управните органи и на стручните служби и остварување на определбата за владеење на правото.

Трето, органите на општествено-политичките заедници и самоуправните органи и тела, како и носителите на јавни функции должни се да работат во границите на со уставот утврдените овластувања. Ова се обезбедува и со уставно-судска контрола. Тоа е посебно значајно за односот помеѓу државната и самоуправната регулатива — првата не смее да го узурпира „просторот“ на втората. Обезбедувајќи секој да работи во рамките на својата надлежност се обезбедува единството на општествениот економски и политички систем.

---

[2]) Устав на СФРЈ, чл. 204.

Што се однесува до социјалистичкото самоуправно општество во Југославија, никогаш не постоеле дилеми во поглед на уставноста и законитоста. Уште од Второто заседание на АВНОЈ па и денеска, принципот на уставност и законитост високо се вреднува. Со право. Стратешките определби за самоуправување (работничко-функционално и политичко-територијално), за национална рамноправност (федерализам), за комунално уредување, за неприкосновената општествена економско-политичка положба на работниот човек и на граѓанинот го претвораат тој принцип во condicio sine qua non. Се тргнува од потврдениот факт дека во демократијата воопшто, а во самоуправувањето посебно, нужно е да постои повеќе ред, максимум одговорност и дисциплина, спречување на самоволие и злоупотреби, остро гонење на сите видови узурпации и кражби и анкуражирање на новите вредности како што се самоорганизирање, самоконтрола, доброволност, солидарност, самоуправно уредување на општествените односи, висока свест за почитување и извршување на договореното.

Сето ова е уште позначајно ако се има во вид, како што веќе е укажано, дека и принципот на уставност и законитост не е социјално-политички неутрална категорија. Напротив, и тој има своја класна суштина. И низ него произлегува и се изразува владејачкиот општествено-економски однос. Иако навидум се чини, или, теоретски се укажува, дека државата (со тоа и принципот на уставноста и законитоста) има наткласен карактер, т.е. „лебди" над општествените противречности, стварноста е поинаква. Факт е дека уставот и законите претставуват (отворена или прикриена) волја на владејачката класа, што се штити (отворено или прикриено) со државната присила која зависи од острината на класниот судир. „Буржујот знае дека дури ако некој посебен закон и му штети, целиот комплекс на законодавството сепак го штити неговиот интерес, и дека светоста на законот, неповредливоста на редот утврден со активното изразување на волјата на еден и со пасивното изразување на другиот дел на општеството, е најсилната потпора на неговата социјална положба. Бидејќи англискиот буржуј се наоѓа себеси во законот, како и во својот бог, тој законот го смета за светост".[3]) Уште покатегорична е мислата во Комунистичкиот манифест кога буржоаското право се разголува како волја на владејачката класа: „Самите ваши идеи се производ на буржоаските односи во производството и во сопственоста, како што е вашето право само во закон претворена волја на вашата класа, волја чија содржина е дадена во материјалните услови на животот на вашата класа".[4]) Но, се разбира, и покрај оваа вистина, принципот на уставност и законитост претставува реална придобивка на пролетаријатот, односно на работничката класа против ограничувањето (или против укинувањето) на демократските права и слободи.

---

[3]) Фридрих Енгелс: „Положај радничке класе у Енглеској", Култура, Бгд. 1951, стр. 255.

[4]) Комунистички манифест — Култура, Бгд, 1945, стр. 49.

Прокламирањето на принципот на уставноста и законитоста наложува да се воведе и негова заштита. Всушност, заштитувајќи го принципот се обезбедува неговата практична примена.

Во сите области на општествениот развиток полесно е да се прокламираат принципите, отколку тие постојано да се почитуваат и практично да се остваруваат. Тоа се однесува и на принципот на уставност и законитост. И во тој поглед настанува празнина помеѓу прокламираното и тоа што реално се применува. Со големината на таа празнина се оценува реалноста во определувањето на целите и подготвеноста, односно доследноста во нивната примена. Вистина, не е можно целосно физичко поклопување на идејата и нејзиното остварување. Идејата постојано е пред остварувањето. Во спротивно идејата и не би можела да постои. Меѓутоа, ако расчекорот помеѓу нормата и чинот е преголем, се јавува опасноста нормата да ја загуби својата вредност. Во процесот на конституирањето и остварувањето на правилата и нормите се јавуваат бројни контраверзии, отпори, директни или камуфлирани судири. Нивното манифестирање е различно. Така, на пример, сосема се ретки тие што ја кудат демократијата, а често се глорифицира уставот и се фали законот. Меѓутоа, во реалниот живот не е далеку состојбата на вулгаризирање на самоуправувањето и неговото поистоветување со безредие, узурпации и сл. што претставува непочитување на уставот и законот. Токму затоа станува насушно постоењето на посебен уставно-правен одбранбен механизам што ќе дејствува кон примена на принципот на уставност и законитост. Тој е судската заштита на тој принцип.

### 3. Развитокот на уставноста и законитоста

Во целиот досегашен развиток на нова Југославија уставноста и законитоста се третирани со посебно внимание и се вложуваат соодветни напори за нивно остварување. Владеењето на правото и почитувањето на правните норми, негацијата на самоволието и заштитата на правата и слободите на работните луѓе и на граѓаните се составен дел на основното барање на општественото уредување — секој да ги врши само тие права и обврски што му се утврдени со устав, со закон и со други прописи и самоуправни и општи акти.

Идејата за уставност и законитост се развива и се усовршува заедно со социјалистичките самоуправни преобразби на општественото уредување. Онака како што се шири и зацврстува основниот социјалистички самоуправен продукционен однос, така се вткајува и принципот на уставноста и законитоста. Продолжувајќи ги придобивките на НОБ со отворање нови социјалистички самоуправни перспективи, во програмските определби на Сојузот на комунистите се наоѓа соодветно место и за уставноста и законитоста. Бурниот општествен економски и политички развиток на земјата на соодветен начин е следен со збогатувањето и зацврсту-

вањето на заштитата на уставноста и законитоста. Тоа го потврдува и летимичниот поглед на третирањето на системот на уставноста и законитоста кај нас.

Како што веќе е речено, уште во одлуките на Второто заседание на АВНОЈ прецизно е дефинирана уставноста и законитоста. Пресметувајќи се со предавничката буржоазија и со нејзините претставници — кралот и неговата влада во странство, нашата револуција ги стави вон сила меѓународните договори што тие ги потпишале и ги суспендира сите закони и правни акти што беа спротивни на интересите на југословенските народи. Тоа беше вистинска револуционерна прокламација заснована врз егзистенцијалниот интерес на нашите народи и така и правно заснована.

Во првиот Устав од 31 јануари 1946 година уставноста и законитоста е дефинирана како право и должност на сите државни органи. Покрај премисата за согласност на закон со уставот и на републички со сојузен закон, Президиумот на Народното собрание е овластен да ја оценува оваа согласност, а Собранието да дава дополнителна потврда. Односите помеѓу територијалните политички единици и положбата на работниот човек и граѓанинот се определени врз принципот на уставноста и законитоста.

Воведувањето на работничкото самоуправување, во јуни 1950 година, битно влијае врз преобразбите на целиот општествен економско-политички систем. Се разбира, со тоа и уставноста и законитоста уште повеќе добија во своето значење. Од фактот дека се отворија можности за радикално менување на целиот правен систем — се јавија бројни автономни акти на разните самоуправни субјекти, се отворија нови барања и потреби за заштитата на уставноста и законитоста. Меѓутоа, правниот инструментариум за таа цел се развиваше претпазливо. Сè уште не беше сосем созреана свеста и искуството за дејствување на самоуправувањето. Затоа, во уставниот закон од 1953 година, иако се зголемени можностите за покренување постапка за оценка на уставноста на сојузните закони, се задржа дотогашниот концепт Сојузното и републичките собранија да бидат непосредни основни носители на уставноста и законитоста. Очигледно е дека принципот за единство на власта во лицето на собранијата, во тоа време наложи такво решение.

Меѓутоа, подоцна, Уставот од 1963 година беше израз на структурните економски и политички измени со развитокот на социјалистичкото самоуправување. Затоа, тогаш се воведе конзистентен систем на заштита на уставноста и законитоста. Се воведе уставното судство како нова придобивка на самоуправувањето. Но, истовремено заштитата на уставноста и законитоста се утврди како право и должност на сите државни органи, на самоуправните органи и организации и на сите што вршат јавни функции.

Конечно, со Уставот од 1974 година заштитата на уставноста и законитоста уште повеќе се зацврстија. Оствареното искуство тоа го потврдува, уставните судови стануваат незаменлива институција

на системот. Новите тенденции во југословенскиот федерализам — јакнењето на улогата на републиките и покраините и нивната одговорност за развојот на федерацијата како целина, влијае и за прецизирање на позицијата на уставните судови. Од една страна, Уставниот суд на Југославија стана надлежен за оценка на согласноста на прописите и другите општи акти само со оние сојузни закони за чие извршување се одговорни сојузните органи. Од друга страна, уставните судови не се повеќе овластени за непосредна заштита на основните слободи и права на работниот човек и на граѓанинот, туку тоа се остварува по посреден пат. Со првото, во согласност со зајакнатата улога на републиките и покраините во законодавството, се проширија овластувањата на нивните уставни судови. Со второто, нагласката е на редовните судови.

На ваков начин, со преобразбите на општествениот економски и политички систем се проширувашe и се зајакнуваше и системот на заштитата на уставноста и законитоста. Кривично-правната заштита и цивилното судење се зацврстувани со регулирањето на судските, управните и другите постапки, како и со редовните и вонредните правни постапки. Потоа, со воведувањето и зацврстувањето на надзорот над законитоста, ограничувањето на дискреционото право, до институционализирањето на судскиот спор за законитоста на управните акти и заштитата на уставноста и законитоста се демократизираше со нови содржини. Истовремено, со барањето за меѓусебна согласност на општите акти, воведувањето на принципот на јавност и забрана на ретроактивно дејство, собраниска контрола, запирање од извршувањето на неуставни и незаконски акти, таквата насока беше реално димензионирана. Конечно, организациониот механизам, во склоп на сето ова, се јавува како услов за ефикасно остварување на системот на оваа заштита. Неговото дополнување со нови институции — самоуправната работничка контрола, уставните судови, судовите на здружениот труд и другите самоуправни судови, општествениот правобранител на самоуправувањето и други — претставува создавање на комплетен оригинален систем со сите организационо-правни претпоставки за успешно функционирање.

## 4. Некои прашања од заштитата на уставноста и законитоста на самоуправните општи акти

За уставноста и законитоста посебно е значајно третирањето на самоуправните општи акти. Во југословенската теорија, а и во практиката, доста простор се дава на ова прашање. Појдувајќи од тоа дека самоуправната насока е основа во општествениот развиток, разбирливо е што процесот на деетатизацијата ќе го шири полето за самоуправно регулирање. Меѓутоа, во идејно-теоретската мисла имаше дилема дали принципот на уставноста и законитоста да ја опфати и самоуправната регулатива. Тоа произлегуваше од недоволното разбирање на карактерот на самоуправниот соци-

јалистички општествен однос. Но, тоа е генерално надминато иако останаа недоречености, па и контроверзи во практичното остварување на принципот на уставноста и законитоста во оваа област.

Сега е актуелен односот помеѓу закон и самоуправен општ акт, за хиерархија помеѓу нив. Се чини дека не би требало да има дилема во тоа дека самоуправниот општ акт својата правна сила ја црпе од уставот. Во таква смисла самоуправните општи акти се автономни — во уставот утврдените права и слободи не може да се ограничуваат или да се негираат со никаков акт, па дури ни со закон. Во оваа смисла уставот е категоричен. Овие слободи и права не може да се одземат или ограничат и се остваруваат врз основа на уставот; начинот на остварувањето на одделни слободи и права може да се пропише само со закон и тоа само кога тоа со уставот е утврдено, или кога е нужно за нивното остварување.[5])

Меѓутоа, ако законот го доразвива самоуправувањето, го поттикнува самоуправниот однос, тогаш не би имало причина тој да се сместува во просторот помеѓу уставот и самоуправниот општ акт. Токму во тоа е актуелната дилема на практиката — како да се утврди границата до која може да се движи државната регулатива, а да не навлегува во просторот за самоуправното нормирање.

Се чини дека се реални официјалните предупредувања за тенденцијата на предимензионирање на законодавството и дека тоа ја заплиснува самоуправната регулатива. Основните начела на Уставот даваат генерално разграничување меѓу државното и самоуправното уредување на односите: „Самоуправната положба и правата на работниот човек во основните и во другите организации на здружен труд, во месните заедници, во самоуправните интересни заедници и во другите самоуправни организации и заедници, самоуправната положба на работните луѓе во општината, слободното самоуправно здружување, активноста и творештвото на работните луѓе, рамноправноста на народите и народностите и слободите, правата и должностите на работниот човек и на граѓанинот, утврдени со овој Устав, се основа, граница и правец за остварување на правата и должностите на општествено-политичките заедници во вршењето на функцијата на власта".[6])

Меѓутоа, во практиката, сепак, со закони, па дури и со подзаконски акти, понекогаш се регулираат односи од кои се определува основата и правецот на регулирањето, па така, самоуправното регулирање настапува ограничено. Од друга страна, не е исклучок поблиското уредување на односите, со закон да им се остава на самоуправните акти, со што тие се третираат како спроведбени, т.е. извршни акти. Нешто повеќе „Не само сојузните ами и републичките и покраинските закони понекогаш изразуваат тенденција на целосна регулација така што ги стеснуваат можностите за вистин-

---

[5]) Член 203 на Уставот на СФРЈ.

[6]) Устав на СФРЈ — Основни начела, IV, став 8.

ската поблиска и непосредна самоуправна регулација во сферата на економските и самоуправните односи. Со тоа, наедно, федерацијата и републиките повеќе се изразуваат како државни заедници, а помалку се развива нивниот самоуправен карактер, така што државното право сè уште на големо му „арбитрира" на самоуправното право, т.е. му определува правец, димензии и граници, иако уставниот принцип подразбира токму обратен процес."[7])

За односот помеѓу законите и самоуправните акти значајно е дека Уставот од 1974 година ја напушти поранешната определба за задолжителната согласност на самоуправните акти со закон. Наместо тоа, сегашната определба е дека овие акти не може да бидат во спрогивност со закон. Ова не е само терминолошка измена. Напротив. Задржана е категоричната определба дека самоуправните акти мора да бидат во согласност со Уставот. Исто така, актите на државните органи задолжително е да се во согласност со законот. Тоа значи дека суштината на оваа измена во поглед на самоуправните акти е во натамошното трасирање и јакнење на самоуправните односи.

Покрај ова, значајни се и меѓусебните односи внатре во системот на самоуправните општи акти. И тука се тргнува од потребата за ред и согласност. Меѓутоа, засега овие односи уште не се дефинирани. Единствено тоа е сторено само за самоуправната спогодба за здружување, така што уставот утврдува дека статутот и другите самоуправни општи акти не може да се во спротивност со оваа спогодба. Исто така, во Уставот на СРМ е утврдено дека самоуправните општи акти не може да се во спротивност со сите општествени договори и самоуправни спогодби кон кои организацијата пристапила. Инаку, сета оваа празнина донекаде е пополнета со Законот за здружениот труд. Меѓутоа, таа и натака стои како предизвик за теоријата, а и за практиката.

Засега, најмногу дилеми се јавуваат во поглед на општествените договори и самоуправните спогодби. Во практиката сè уште не е сосема разбран уставниот концепт. Во овие самоуправни акти често се парафразираат законските норми и тие се општи, а со тоа и неспроведливи. Тоа уште повеќе го отежнува фактот што во нив не се содржат и санкции за неизвршувањето. Низ таквата апстрактност фактички се крие вистината дека не постои усогласеност на интересот на договорувачите.

Има доста талкања во поглед извршувањето на општествените договори и самоуправните спогодби. Понекогаш се слуша дека тоа треба да се довери на инспекцијата, на Службата на општествено книговодство и на други. Очигледно е дека во секој од овие акти треба да се содржат мерки за нивно извршување и санкции против неизвршителите. Уште повеќе што од неизвршувањето настануваат сериозни штети.

---

[7]) Комисија савезних друштвених савета за приблеме економске стабилизације: „Развој правног система са становишта економске стабилизације" — 1. Стварање државног и самоуправног права, став 11.

Меѓутоа, нештата не се сосема јасни ниту во законодавството. Во некои закони се утврдуваат учесниците, предметот, постапката и роковите за склучување на општествените договори и самоуправните спогодби; се утврдува дека доколку определен договор не се склучи, извршните органи на општествено-политичките заедници имаат право некои односи да уредат со подзаконски акти; дури и дека „е согледана појава законодателите да им „препуштаат" на општествените договори уредување на општествени односи кои, според уставните определби, ги уредуваат државни органи", и дека „не ретко тоа се имено оние односи што во дадениот момент не можеле да бидат уредени со законот, бидејќи не се доволно изучени или по нив постојат различни па и спротивни интереси".[8])

Сето ова е израз на објективните состојби во материјалните односи и на субјективните слабости што се гледаат во автаркија на организациите на здружен труд и на општествено-политичките заедници, во смалувањето на општествените средства со кои управува здружениот труд, во јакнењето на притисокот на технобирократските сили. Се разбира, единствено со надминувањето на таквите и сличните тенденции може да се остварува стратешката определба за местото и улогата на самоуправната регулатива. Доколку порано стане владејачко сознанието дека самоуправното право е нужно со ставка на вкупниот социјалистички општествен развиток, дотолку поефикасно ќе се решаваат општествените противречности. Очигледно е дека за да се надминуваат споменатите и другите слабости и појави во правното обликување, нужни се натамошни вонредни напори како во теоријата, така и во практичното напуштање на старите односи и отворање нови патишта на самоуправувањето.

### *5. Поглед на уставносудската заштита на принципот на уставноста и законитоста*

Конзистентноста на системот на уставноста и законитоста се гледа и во широкиот круг на неговите носители. Дефинирајќи го ова, Уставот ја прави следнава градација:[9])

Прво, на најширок план е ставено давањето иницијатива за заштита на уставноста и законитоста. Тоа е право и должност на работните луѓе и на граѓаните. Оваа определба тргнува од премисата за неприкосновената општествена економско-политичка положба на работниот човек и на граѓанинот. Општествено-политичката сила на здружениот работник е гаранција за успешното остварување на заштитата на уставноста и законитоста. Неговата објективна позиција во општествениот развиток води кон тоа тој да биде најзаинтересиран за таа заштита. Но, за реалното оствару-

---

[8]) Исто, 2.1. Друштвени договори и самоуправни споразуми, 3).
[9]) Член 205.

вање на оваа заинтересираност постојат и други претпоставки: општествената клима, т.е. можноста за критика на неуставни и противправни појави и односи на секого, без оглед на неговите функции; јавност во работењето на органите и организациите; развитокот на општествената свест, при што моралните норми имаат посебно значење; јакнењето на одговорноста итн.

Второ, грижата за уставноста и законитоста е утврдена како должност на државни и самоуправни органи и организации што прецизно се наброени. Тие се: судовите, органите на општествено-политичките заедници, организациите на здружен труд, другите самоуправни организации и заедници, како и носителите на самоуправни, јавни и други општествени функции. На сегашната етапа од општествениот развиток, овие органи и организации имаат крупна улога во заштитата на уставноста и законитоста. Тоа е демократско начело според кое секој субјект во општеството е задолжен за уставност и законитост, т.е. никој од нив — вклучувајќи ги и работните луѓе и граѓаните, не може да биде исклучен од таа обврска.

Трето, обезбедувањето заштита на уставноста, како и законитост во согласност со уставот е право и должност на уставните судови.

Уставното судство е оригинална институција на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување. Тоа е иманентно на суштината на самоуправувањето. Постоењето на бројни самоуправни субјекти што автономно одлучуваат бара специфични односи со кои ќе се изразува целината на правниот систем. Плурализмот на самоуправните интереси не е доволно само да се манифестира, ами и да се доаѓа до нивно усогласување. Реална е претпоставката дека дезинтеграционите тенденции се жилави и може да нанесат огромна штета за општествениот развиток. Во услови на недоволна економска развиеност и голема неусогласеност помеѓу материјалните потреби и можностите и објективно ги предизвикуваат појавите на партикуларизам. Врз таа основа егзистира и може да се шири конзервативно-догматска свест или анархолибералистички приод. Сето тоа наоѓа израз и во правните односи, преку акти од чија примена може да настануваат штетни последици. Токму затоа, системот на заштита на уставноста и законитоста треба тоа да го спречува. Во тоа е функцијата и на уставните судови.

Уставниот суд е посебен самостоен орган. Неговото име не ја изразува и неговата позиција во политичкиот систем. Тој не е суд во класична смисла на зборот. Но, тој не е ниту обичен орган на власт, од типот на оние што применуваат репресивна моќ. Неговиот авторитет произлегува од уставот. Кога тој ја оценува согласноста на закони со уставот, тој не може да навлегува и во политичката целесообразност сврзана со нив. Тој се грижи да не биде повреден уставот и законот.

Доверувајќи им ја заштитата на уставноста и законитоста на овие судови, уставот под нивна контрола ги става законите и дру-

гите прописи и самоуправните општи акти. Меѓутоа, „овие судови не се овластени да „кажуваат“ што е уставот (да прават нов и поинаков устав), ами се надлежни во конкретните случаи да го толкуваат уставот и да го обезбедат како неговиот збор така и неговиот дух“.[10])

Во политичката и правната теорија постои дилема во поглед на воведувањето на уставното судство. Се смета дека уставното судство е инкомпатибилно со принципот на единството на власта што се изразува преку собранискотo владеење. Фактички во тоа се манифестира догматскиот приод. Југославија, единствена од социјалистичките земји, го воведе уставното судство. Се смета дека уставно судската заштита на уставноста и законитоста му е иманентна на социјалистичкото самоуправување, на комуналното уредување и на нашиот федерализам, како и дека е нужен инструмент во рацете на здружениот работник за ефикасно остварување на неговите слободи и права. Тоа го потврдува и дваесетгодишната практика од дејствувањето на уставните судови во нашата земја.

Од една страна, самото постоење на уставните судови позитивно влијае за остварувањето на уставноста и законитоста. Од друга страна, непосредната дејност на уставните судови тоа го зацврстува. Вистина, кога се гледа на бројот на предметите за кои одлучуваат уставните судови не се остваруваат спектакуларни резултати. Меѓутоа, треба да се има во вид квалитативниот аспект. Секоја одлука на Уставниот суд врши превентивно влијание кај правните субјекти. Тоа се гледа во смалувањето на бројот на повредените од определен вид. „Ако во минатите години еден значителен број од претставките го оспоруваа начинот, односно постапката по која беа донесувани самоуправните општи акти во кои се уредуваат прашања по кои работниците одлучуваат со референдум, последниве две години забележуваме сосема ретки појави на повреди на законитоста во таа област.“[11]) Истовремено, мислењата и предлозите што уставните судови ги доставуваат до собранијата врз основа на следењето на појавите што се од интерес за остварувањето на уставноста и законитоста дејствува во тој правец.

Се разбира, практиката од работењето на уставните судови укажува и на слабости и отворени прашања во овој вид заштита на уставноста и законитоста. Така, на пример, уште од почетокот перманентно е присутна недоволната активност на т.н. овластени предлагачи за покренување на уставносудскиот спор. Над две третини од сите претставки пред Уставниот суд на Македонија се упатени од работните луѓе и граѓаните. Слично е кај другите уставни судови. Поради тоа, неповолна е структурата на содржините на

---

[10]) Јован Ѓорѓевиќ „Стварање устава Социјалистичке Федеративне Републике Југославије из 1974.“ — Социјализам, бр. 9, Бгд. 1983 стр. 1327.

[11]) Разговор со Гога Николовски, претседател на Уставниот суд на Македонија — Комунист, Скопје, 11.03.1983, стр. 10.

уставносудските спорови, тие претежно се однесуваат на помалку значајни прашања. Доминираат прашања од областа на распределбата на личните доходи, станбената проблематика и урбанистичките решенија, месниот самопридонес и слично. Вистина тие и таквите прашања се од животно значење за работниот човек и граѓанинот, и нималку не смеат да се занемаруваат. Меѓутоа, актуелната битка за економска стабилизација сè повеќе ги става во прв план прашањата од областа на самоуправната интеграција, стекнувањето на доходот и чистиот доход, самоуправното интересовно организирање итн. Фактот што тие се сосема ретко застапени е уште една потврда за недоволната активност на овластените предлагачи.

Покрај ова, се согледува дека одлуката на уставниот суд има ограничено дејство, бидејќи се однесува само на конкретен случај па така во правниот промет остануваат слични или истоветни акти како тие што се прогласени за неуставни или незаконити. Исто така, практиката веќе бара да се размислува за уедначување на стојалиштата на уставните судови со тие на судовите на здружениот труд, општествените правобранители на самоуправувањето и другите што се вклучени во заштитата на уставноста и законитоста. Впрочем, работното поврзување на сите тие општествени фактори и синхронизирањето на нивното дејствување може само позитивно да се одразува врз остварувањето на оваа заштита.

## 6. **Некои прашања од практиката**

Остварувањето на принципот на уставноста и законитоста, посебно во сегашните услови на битката за економска стабилизација, ја потврдува определбата за нужноста на тој значаен одбранбен механизам за виталноста на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување.

Уставноста и законитоста се спроведуваат на разни начини. Ако се имаат во вид демократскиот и федеративниот принцип на политичкиот систем, тука спаѓаат нарочно: „а) уставната заснованост на функциите на власта и на политичките одлуки; б) уставноста како одбрана од арбитрерноста, насилството и самоволието; в) уставноста како разграничување помеѓу власта и правото, државата и самоуправувањето; г) уставната заштита на индивидуалните и колективните права; д) законитоста како проширување на уставноста и основа на уставниот принцип за „due process of law".[12]) За спроведувањето на вака разбраната уставност и законитост укажано е, во определена смисла, во напред изнесеното. Затоа, тука ќе се спомнат уште некои сознанија од практиката, со посебна нагласка на економската стабилизација.

Во поширока смисла на зборот остварувањето на уставноста и законитоста го опфаќа процесот на оспособувањето на целиот

[12]) Јован Ѓорѓевиќ, спомнатото, стр. 1227.

политички и правен систем за ефикасно да функционира, т.е. да ги заштитува и унапредува класните интереси на работничката класа. Така гледано, во основа, успешно се остваруваат стратешките цели — создаден е релативно стабилен правен систем, утврдени се и правно обликувани програмските правци на социјалистичкиот самоуправен општествен развиток, правото се потврдува како силносредство за остварување на идејно-политичките цели.

Истовремено, бурните преобразби во материјалните односи и во сета општествена надградба, во што свое место и приднес има правото, бараат и наложуваат постојана доградба и усовршување и на правниот систем. Во сегашниот актуелен миг, во ова, посебно влијание врши Долгорочната програма за економска стабилизација. Фактот дека спроведувањето на таа Програма се одвива во сложен процес на менување на односите не само во економиката, ами во сите општествени области е доволно укажување и за потребата од многу поорганизирано спроведување на принципот на уставноста и законитоста во сета негова општествено-политичка и уставноправна комплексност.

Стратешките определби: здружениот работник уште повеќе да овладее со условите и резултатите на трудот и да стане хегемон на општествената репродукција, пред правниот систем сè повеќе го заоструваат прашањето за неговата конзистентност, рационализација и ефикасност. Радикалното менување на постојните односи на недоволно и неекономско користење на општествените средства, капацитети и работни потенцијали, оневозможување на трошењето над можностите, спречување на узурпациите на општествената сопственост, јакнењето на квалитативните фактори на стопанисувањето итн., го поставуваат целиот правен систем, а посебно спроведувањето на принципот на уставноста и законитоста, во нова светлина. Нарушените економски односи истовремено значат и нарушување во остварувањето на соодветното право и обратно, поради неостварување (непочитување, неизвршување) на правните норми се јавуваат нестабилни и нарушени односи во општествената репродукција и во другите облици на општествената стварност."[13]) Токму затоа, дејствувањето на објективните економски закони ќе ги менува односите во сите области на општествениот живот, па и во правната сфера.

Во практиката често се спомнува дека обемот на правното регулирање е преголем. Но, и покрај тоа се чувствува недограденост, противречни решенија и правни празнини и се укажува на појавата на нормативизам, при што „државното" навлегува во сферата на самоуправното регулирање. Притоа е најлошо што се создава впечаток дека правната норма е семоќна и дека штом односите се правно регулирани, тие се и практично остварени. Тоа е, секако, другата страна на вербата во семоќта на државата. Оттаму

---

[13]) Спомнатото „Развој правног система са становишта економске стабилизације", Уводне напомене, 2, став 3.

и практика: ништо да не се остава нерегулирано со правни акти, па така се ликвидираат можностите за самодејност на работничката класа. Ова посебно се однесува на законите. Тие се сосем општи, често претставуваат програми, во нив има инфлација на зборови.

Најтешко е тоа што правните норми, уставноста и законитоста, не се остваруваат ефикасно, доследно и целосно. Одделни закони делумно се применуваат, општа појава е општествените договори и самоуправните акти да не се остваруваат, дури и сериозен број правосилни судски пресуди не се извршуваат. Масовна е појавата граѓаните да не плаќаат кирија за стан, за потрошена вода и струја, да не ги отплатуваат земените кредити, не ги измируваат даночните обврски. Слично е со прием во работен однос без утврдената постапка, доделување на стан, напади на општествената сопственост итн.

Со сето ова фактички постојат два правни система: едниот што е во нормативните акти и другиот што постои во реалниот живот. Констатирајќи го ова, во Долгорочната програма за економска стабилизација е утврдено дека „Причините за непрменувањето на правото и на уставноста и законитоста без сомнение се бројни. Проблемот е во неадекватноста на прописите (расчекор помеѓу нормативното и стварното, несоодветност на одделни решенија, многу прописи и нивни чести измени); во противречностите што се јавуваат во општеството, посебно во сферата на материјалното производство; во неразвиеното самоуправување; во бирократското однесување и субјективизмот во создавањето и примената на правото; во недостигот на правна свест; во остатоците на стара свест и влијание на антисамоуправна идеологија; во отсуството на ефикасна контрола на државните органи.[14])

а) На општествената сопственост се врши атак со кражби, узурпации и сл. Се разбира, тоа треба да се гони и за таа цел постојат органи, од инспекциите до судовите што треба ефикасно да дејствуваат. Во таа смисла забележително е дека во организациите на здружен труд внатрешната стручна контрола е слабо организирана и дека самоуправната работничка контрола треба допрва да се оспособува. Меѓутоа, од гледна точка на уставноста и законитоста актуелни се двете познати тенденции: прво, групно сопственичкото однесување што се манифестира како автархија, од основната организација на здружен труд, до покраината и републиката и второ државно-сопственосната, при што технобирократијата, во спрега со банките, фактички донесува инвестициони одлуки и се остварува претпоставка дека државата е носител на општествената функција на сопственик на капитал.

б) Во областа на државната управа се преземаат соодветни мерки за подобрување на ефикасноста. Меѓутоа, многу управни органи не ја исполнуваат законската обврска за надзор над законитоста на организациите на здружен труд и во односите помеѓу орга-

[14]) Исто, Остваривање уставности и законитости, 1, став 4.

ните на општината и републиката. Инспекцискиот надзор не е доволно организиран, се вршат притисоци врз инспекциските органи. Управната постапка е бавна, на работните луѓе и на граѓаните не им се дава организирана правна помоќ.

в) Органите на општината не ги вршат или недоследно се однесуваат кон своите функции. Прашање е дали статутите на општините се целосно согласни со уставот и не се во спротивност со одделни закони. Бавно се остварува суштината на принципот за колективна работа, одлучување и одговорност. Статутите на месните заедници не се солидно подготвени. Извршните совети на општинските собранија се претвораат во политички органи. Разгледувањето на извештаите за работата на извршните и на управните органи и на правосудните органи во општинските собранија е сосема формално.

г) Во областа на економските односи се манифестираат бројни сериозни проблеми. Финансиската недисциплина е во пораст. Прекумерните задолжувања на организациите на здружен труд и на општините сериозно ја загрози ликвидноста. Нереалното прикажување на вкупниот приход и прикривањето на негативните резултати во работењето се надоврзуваат со „корисните малверзации". Инвестиционата потрошувачка сѐ уште не е секаде со обезбедени средства. Присутно е затворањето на стоковните и девизните текови во републички рамки, меѓусебните испораки се условуваат со плаќање во девизи, динарот не е единствена мерка на вредноста и средство за плаќање во земјата. Принципот на единствениот југословенски пазар се нарушува на разни начини. Законот за основите на системот на цени и за општествената контрола на цените се применува само формално и во таа област се јавува стихија.

Сето ова е многу друго, сосем сериозно го заоструваат остварувањето на принципот за заштитата на уставноста и законитоста.

## 7. Наместо заклучок

И во правниот систем воопшто, а во поглед уставноста и законитоста посебно, постојат бројни проблеми и состојби што бараат ефикасно надминување. Улога на објективен фактор во натамошниот ôд врши економската стабилизација. Денеска, а во иднина уште повеќе, економските законитости и свесно-организираната акција на работничката класа темелно ќе ја менуваат досегашната практика. Уште повеќе што станува владејачко сознанието дека тогаш кога „правото дејствува во истиот правец како и законите на економскиот развиток, економскиот развиток станува забрзан. Но, исто така се знае дека правото може да го кочи економскиот развиток тогаш кога дејствува во противен правец."[15])

---

[15]) Исто. „III отстранување на претераното нормирање", 6. став 2.

И покрај тоа што, нормативниот акт е само една и тоа почетната фаза на односите во реалниот живот, тој е значаен. Тој е рамка за саканите односи. Како таков тој може да биде основа, поттик и катализатор во акцијата за афирмација на новите општествени односи. Но, тоа не значи дека не треба да се напушти максимализмот во разбирањето на правниот систем. Идеализацијата на правната норма води кон закречување на општествениот развиток. Само раволуционерното менување на односите во производството и во присвојувањето на доходот, како и во свеста, создаваат мотивации за активност во социјалистичкиот самоуправен општествен развиток.

Како што во областа на економиката судбинско значење има зголемување на продуктивноста на трудот, така во правниот систем остварувањето на правните акти претставува основно прашање на актуелниот миг во заштитата на уставноста и законитоста.

Свесните субјективни социјалистички сили можат да ја реафирмираат својата општествена улога и одговорност токму со ангажирањето во примената на принципот на уставноста и законитоста. Во тоа, како и во сегашната голема битка што ја води работничката класа, силно оружје е Долгорочната програма за економска стабилизација.

Ѓорѓи Цаца

# Изградувањето на федерализмот по Второто заседание на АВНОЈ

1. Второто заседание на АВНОЈ, одржано на 29 и 30 ноември 1943 година во Јајце, и одлуките донесени на ова заседание претставуваат најзначаен уставен и државно-правен собир и одлучување со далекусежно и трајно дејство на претставниците на народите на Југославија во текот на Народноослободителната борба и социјалистичката револуција, што ги започнаа и ги водеа под раководството на Комунистичката партија на Југославија на чело со нејзиниот Генерален секретар и Врховниот командант на Народноослободителната војска и партизанските одреди на Југославија Јосип Броз Тито.

2. Две од низата одлуки усвоени на ова заседание се од непосредно уставно и државно-правно значење. Тоа се Одлуката за изградбата на Југославија врз федеративен принцип и Одлуката за врховното законодавно и извршно народно претставничко тело на Југославија и за Националниот комитет на националното ослободување на Југославија како привремени органи на врховната народна власт во Југославија за време на Народноослободителната војна. Кон овие одлуки, од гледна точка на елементите на суштинското остварување на федерализмот и реалната рамноправност на народите на Југославија се придружува и Одлуката за објавувањето на одлуките и прогласите на АВНОЈ, на неговото Претседателство и на Националниот комитет на српски, хрватски, словенечки и македонски јазик.

**(1) Одлуката за изградбата на Југославија врз федеративен принцип[1])** е изречна уставна основа за југословенската феде-

---

[1]) (а) д-р Леон Гершковиќ, *Документи о развоју народне власти,* изд. „Просвета", Београд, 1948 год., стр. 245 - 255.

(б) д-р Леон Гершковиќ и д-р Ходимир Сиротковиќ, *Документи о развоју народне власти,* свеска I, изд. Правни факултет, Загреб, 1983 год., стр. 151 - 152.

(в) С. Нешковиќ и Б. Петрановиќ, *АВНОЈ и револуција,* изд. „Народна књига", Београд, 1983 год., стр. 452 - 453.

рација. Со оваа Одлука народите на Југославија, врз основа на правото на самоопределување, вклучувајќи го и правото на отцепување или обединување со други народи, ја изразија својата вистинска волја, осведочена во текот на тригодишната заедничка Народноослободителна борба која го искова нивното нераздруживо братство, да ја изградат Југославија врз федеративен принцип кој ќе обезбеди целосна рамноправност на Србите, Хрватите, Словенците, Македонците и Црногорците односно на народот на Србија, Хрватска, Словенија, Македонија, Црна Гора и Босна и Херцеговина. На тој начин со одлуката се утврдени двата конститутивни елементи на секоја федерација — народите и федералните единици.

Одлуката го потврдува започнатиот процес на изградбата на новата федеративна држава со тоа што го регистрира постоењето на тела со функции на политичка власт во најавените федерални единици, во вид на народноослободителни одбори и антифашистички собранија на народното ослободување.

Со оваа Одлука АВНОЈ се означува како врховно законодавно и извршно претставничко тело на народите на Југославија и врховен претставник на суверенитетот на народите и на државата Југославија како целина. Со ова на уставен начин се пропишува и организационата структура на федеративната држава во која секоја федерална единица има свој највисок орган, а таков орган се воспоставува и за федеративната држава како целина.

Со Одлуката на националните малцинства во Југославија им се обезбедуваат сите национални права. Ова е додатна потврда на правилноста на ставот на КПЈ по националното прашање во Југославија, што претставуваше идејна и политичка основа на борбата за национално ослободување и национална рамноправност и на политичкото устројство на државата.

Од целината на оваа Одлука несомнено се заклучува дека решението за создавањето и устројството на новата држава го донесоа народите на Југославија, а не и народностите што живеат и што се бореа заедно со нив, зашто субјекти на правото на самоопределување се и можат да бидат само народите, а не и народностите. Според тоа, признавањето на сите национални права на националните малцинства, иако значи многу повеќе од признавањето на традиционалната културна автономија, не го содржи во себе и правото на самоопределување кое, покрај другото, е и основа за образување на држава-унитарна или федеративна.

Подоцнешните измени во положбата на националните малцинства што започнаа со Уставот на СФРЈ од 1963 година, кога тие се именуваа алтернативно и како народности, а продолжија со уставните амандмани на Уставот на СФРЈ усвоени во 1971 година и се конечно обликувани со Уставот на СФРЈ од 1974 година, кога за народностите се утврди рамноправност со народите, а двете автономни покраини во состав на Социјалистичка Република Србија станаа конститутивен елемент на југословенскиот федерализам, не значи напуштање или менување на АВНОЈ-ските принципи за создавањето на федеративна Југославија. Овие промени дојдоа

како резултат на самоуправниот развиток на Југославија, афирмирањето на народностите како учесници во изградбата на земјата и како интегративен фактор во севкупноста на југословенската заедница. Според тоа, значителното проширување на правата на народностите и создавањето на сеопфатни општествени и политички услови за нивното учество во целокупниот општествен и политички, социјален и културен и економски живот во Југославија, не значи и признавање на право да одлучуваат за создавање на држава. Народностите, и̂ кога претставуваат компактно население на еден дел од земјата, врз основа на волјата на нивните припадници да продолжат да живеат со народите што создале своја заедничка држава, не можат да стекнат своја државност каков што е случајот со народите. Тоа е, покрај другото, и основната причина што во оваа Одлука на АВНОЈ се означуваат само федералните единици со елементи на државност и што автономните единици се утврдени подоцна и, врз изразената волја на нивното население, се наоѓаат во состав на Социјалистичка Република Србија.

**(2) Одлуката за врховното законодавно и извршно народно претставничко тело на Југославија и за Националниот комитет на националното ослободување на Југославија како привремени органи на врховната народна власт во Југославија за време на Народноослободителната војна[2])** е вториот уставно-правен акт кој го содржи принципот на федеративното устројство на Југославија што се создаваше во војната.

Одлуката, овој принцип најнапред, го искажува со фактот што се создаваат органи кои имаат својство и функции на собрание — парламент (АВНОЈ) и на влада (НКОЈ) како највисоки органи на федеративната држава која е утврдена со Одлуката за изградбата на Југославија врз федеративен принцип.

Федеративниот принцип, потоа, Одлуката го изразува со потврдување на цврстата волја на народите на Југославија од нивната слога и единство во борбата против окупаторот да се изгради нова, врз национално братство и рамноправност заснована Југославија како заедничка татковина на сите нејзини народи.

Најпосле, Одлуката сосема недвосмислено го потврдува федеративниот принцип на структурата на Југославија со тоа што конституирањето на АВНОЈ во врховно законодавно и извршно народно претставничко тело на Југославија, го засновува врз искажаната цврста волја на народите на Југославија, степенот на развитокот на Народноослободителната борба во Југославија и принципите на федеративното уредување на братската, врз демократска основа и национална рамноправност изградена Југославија.

Оваа Одлука, сопоставена со Одлуката за изградбата на Југославија врз федеративен принцип покажува доследност и целосност во уставното формулирање и нормирање на структурата на нова Југославија врз федеративен принцип. Најбитно во тоа

---

[2]) Исто, стр. 251 - 252 односно 248 - 249 односно 449 - 450.

е што, макар во вонредно тешки услови во војната и многуте окупатори на Југославија и нејзината територијална разделеност, со што окупаторот целеше да ја разбие не само територијалната целина на Југославија туку и заедништвото и единството на нејзините народи, федеративниот принцип во основа дејствуваше во односите меѓу воените и политичките раководства.

**(3) Одлуката за објавувањето на одлуките и прогласите на АВНОЈ, на неговото Претседателство и на Националниот комитет на српски, хрватски, словенечки и македонски јазик,[3])** што ја донесе Претседателството на АВНОЈ на 15 јануари 1944 година е акт со кој практично се остварува федеративниот принцип во повеќенационална држава во неговата основна компонента — целосна рамноправност на народите, која не се исцрпува само со политичката еднаквост, туку и преку сите облици на манифестирање на националната самобитност.

Со оваа Одлука најнапред се утврдува рамноправност на целата територија на Југославија на српскиот, хрватскиот, словенечкиот и македонскиот јазик и се пропишува обврска за АВНОЈ, неговото Претседателство и НКОЈ своите основни акти — сите одлуки и прогласи — да ги објавуваат на овие јазици во официјалните изданија на АВНОЈ и НКОЈ. Со неа, потоа, им се налага на земските собранија и нивните извршни одбори како законодавни и извршни и наредбодавни органи на власта на федералните единици, да донесат одлуки во духот на Одлуката и да ја спроведуваат оваа рамноправност во живот на својата територија според условите во својата земја.

Оваа Одлука на Претседателството на АВНОЈ, кое меѓу двете негови заседанија ги вршеше сите негови функции, е типичен израз на федеративни односи со предимствено право на органите на федерацијата да одлучуваат за виталните прашања од нејзиниот опстанок и да утврдуваат обврска за органите на федералните единици да ги спроведуваат тие одлуки.

За Македонците и за федерална Македонија во тоа време, од посебно значење е фактот што Претседателството на АВНОЈ, како реално остварување на признавањето на идентитетот на македонската нација што го изврши АВНОЈ со своите одлуки, го признава и го утврдува македонскиот јазик како рамноправен со јазиците на другите народи, пред да го воведат како службен јазик органите на федерална Македонија.

3. Давајќи оценка за Второто заседание на АВНОЈ, Претседателот Тито го означува ова заседание како четврта етапа на Народноослободителната борба и вели: „Меѓу најголемите успеси што ги постигнаа народите на Југославија во текот на оваа ослободителна војна, без сомнение, спаѓаат одлуките на Второто заседание на АВНОЈ. Тие значат целосна пресвртница во процесот на оваа ослободителна борба. Удрени се првите темели за изградба на една

---

[3]) Исто, стр. 263, односно 267 - 268, односно 456 - 466.

нова, посреќна Југославија со посправедливо уредување кое им гарантира на нашите напатени народи подобра и посреќна иднина; уредување кое се засновува врз национална рамноправност, братска слога и социјална справедливост. Тие одлуки се израз на стремежите на сите наши народи и затоа со толкаво одушевување ги поздравува огромното мнозинство на сите народи на Југославија."[4])

Предвесник на оваа оценка е ставот на Тито во познатата негова статија од 1942 година Националното прашање во Југославија во светлината на Народноослободителната борба: „Денешната Народноослободителна борба и националното прашање се неразделно сврзани. Нашата Народноослободителна борба не би била така упорна и така успешна кога народите на Југославија во неа не би гледале, освен победа над фашизмот, и победа над она што било за време на поранешните режими, победа над оние што и угнетувале и се стремат кон натамошно угнетување на народите на Југославија. Зборот народноослободителна борба би бил само една фраза, дури и измама, кога таа освен југословенска смисла, не би имала и национална смисла за секој народ одделно, т.е. кога таа освен ослободувањето на Југославија, не би значела едновремено и ослободување на Хрватите, Словенците, Србите, Македонците, Арнаутите, Муслиманите итн., кога Народноослободителната борба не би ја имала таа содржина да им носи вистинска слобода, рамноправност и братство на сите народи на Југославија."[5])

Овие две мисли на Претседателот Тито го изразуваат, пред сé, неговиот марксистички приод кон националното прашање и неговото решавање во текот на една борба во која секој народ се бореше за свое национално признавање и самостојност, а сите заедно за рамноправна заедница во која изразувањето на националниот индивидуалитет е основа за заедништвото врз работничко-класна и социјалистичка идејна основа. Тие, потоа, ја потврдуваа доследноста на КПЈ по националното прашање и ја искажуваат нејзината решеност уште во текот на оружената борба да се создадат идејни, политички и државно-правни основи и организациони облици за практично остварување на идејните определби. Најпосле, овие мисли изразуваат една реалност на полно сочетување на идејните ставови и практично дејствување на секој народ на Југославија и на сите заедно за остварување на нивните идеали за национална самостојност и државност, политичко и социјално ослободување и работничко-класно обединување.

Посебно значење за остварувањето на федерализмот врз основа на одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, уште во периодот на војната кое има карактер на теоретска поставка за односите меѓу сојузните органи и органите на федералните единици и

---

[4]) Јосип Броз Тито, *Борба за ослобођење Југославије*, книга I, изд. „Култура" Београд, 1947 год., стр. 185.

[5]) Исто, стр. 136 - 137.

едновремено претставува политичка и функционална насока, има следново искажување на Тито: „Прашањето на федерацијата им е познато на многу граѓани на нашата земја како збор федерација, која претставува нешто подобро од стара Југославија, но што значи таа за нашата земја во целина и за одделните народи посебно, на мнозина не им е јасно. Успешното објаснување на овој поим не може да се оствари само со пропаганда; тоа мора да биде поткрепено со практична работа, односно со решавање уште денеска на некои прашања што спаѓаат во доменот на федеративното устројство. Националниот комитет на ослободувањето на Југославија мора да настојува сите гранки во областа на внатрешната управа што спаѓаат во доменот на една федерална единица уште сега не само да ги пренесе на таа единица, туку и да ѝ помогне со своја иницијатива и со организациони совети. Од друга страна, Националниот комитет мора да внимава на тоа раководните органи на федералните единици да не преземаат врз себе надлежности што спаѓаат во надлежноста на Националниот комитет на ослободувањето на Југославија. Тоа разграничување мора да се врши уште сега во процесот на оваа војна, но притоа треба да се внимава сето тоа да се врши многу внимателно и со целосно меѓусебно спогодување."[6])

## II

Израз и елементи на изградбата на федерализмот во сообразност со означените одлуки на Второто заседание на АВНОЈ се одлуките на земските антифашистички собранија на народното ослободување на федералните единки, одржани во текот на 1944 година. Со тие одлуки овие собранија, кои дејствуваа како политички претставнички тела и пред Второто заседание на АВНОЈ (освен во Македонија каде тие функции ги вршеа Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ и Главниот штаб на НОВ и ПОМ), ја изразија државноста на секоја федерална единица и ги потврдија одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, ја одобрија работата на своите делегати на ова заседание и уредија низа прашања од доменот на нивните функции како федерални единки.

Така, овие собранија се претворија во врховни законодавни и извршни народни претставнички тела со истите својства и надлежности како и АВНОЈ во рамките на федералните единици. Со тоа тие ги поставија основите на својата државна организација која подоцна во текот на 1945 година ја обликуваа со образувањето на своите први влади. Тие собранија донесоа и акти во вид на декларации или изјави за основните права на народот и граѓаните, а подоцна и одлуки за образување на правосудни органи. Собранијата, заради свое делотворно и ефикасно функционирање, донесоа и низа акти од организационен карактер.

---

[6]) Исто, стр. 191 - 192.

Сите овие одлуки, како и одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, имаат уставен карактер и со нив се обликува федеративното устројство на нова Југославија.[7])

За Македонија од значење е решението на Првото заседание на АСНОМ за воведувањето на македонскиот јазик како службен јазик во македонската држава, како доказ за самобитноста на македонската нација и повторното потврдување на државотворноста на оваа нација.[8])

Сублимирајќи ги одлуките донесени на Првото заседание на АСНОМ, резимирајќи ги резултатите на Народноослободителната борба, изјавувајќи во името на македонскиот народ дека тој „влегува како национално слободен и рамноправен член во нова, демократска и федеративна Југославија" и „прокламирајќи ја пред цел свет полната национална слобода на македонскиот народ во првата слободна македонска држава", АСНОМ на ова заседание донесе Манифест од Првото заседание на АСНОМ до македонскиот народ. Овој манифест е политичка прокламација која ги содржи и определбите за федеративното устројство на земјата и положбата на Македонија како федерална единка.[9])

Првото заседание на АСНОМ, покрај Манифестот, упати и Проглас до македонскиот народ за одржаното заседание и донесените одлуки на ова Заседание.

Со овој Проглас, кој носи поднаслов „Удрени се темелите на македонската федерална држава во нова демократска и федеративна Југославија", се упатува повик до „македонскиот народ, родољубите и родољубките да ги зачуваат придобивките на дотогашната борба, да навлезат во својата Народноослободителна војска и да пристапат уште посилно кон формирањето на народноослободителните одбори, органите на новата народно-демократска власт преку која треба да се соберат за изградувањето на новата македонска држава".[10])

Овие два акта, покрај сосема разбирливиот изблик на емоцијата заради создавањето на сопствена држава и основниот мобилизаторски повик за продолжување на борбата и зачувување на стекнатите придобивки, содржат и елементи од државно-правен карактер кои едновремено го искажуваат создавањето на националната држава и нејзиното вклопување во федеративната заедница на југославенските народи.

## III

Изградувањето на југословенскиот федерализам стана поинтензивно по конечното ослободување на земјата, откако со спо-

---

[7]) Д-р Ходимир Сиротковиќ, *Доградња југословенске федерације након Другот засједања АВНОЈ-а*, во „Зборник Правног факултета у Загребу", бр. 4 од 1980 год., стр. 370 - 372.

[8]) АСНОМ 1944 - 1964 — Зборник на документи, изд. Институт за национална историја — Скопје, 1964 год., стр. 241.

[9]) Исто, стр. 259 - 270

[10]) Исто, стр. 272 - 273

годбата Тито-Шубашиќ, која, покрај другото, посебно потврдува дека „суверeноста на народните индивидуалитети во државната заедница ќе биде во целосна рамноправност почитувана и чувана како што е тоа речено на Второто заседание на АВНОЈ и дека секаква превласт на еден народ над другите ќе биде исклучена"[11]) и нејзиното остварување, се отстрани дуализмот и паралелизмот меѓу Кралската влада во бегалство и НКОЈ.

Согласно оваа спогодба на 7 март 1945 година беше образувана единствена влада на Демократска Федеративна Југославија (ДФЈ), а согласно заклучокот на Конференцијата во Јалта на „големите тројца" од февраури 1945 година, АВНОЈ се прошири со нови членови од последното Народно собрание на Кралството Југославија кои не се компромитирале со соработка со непријателот, како и со други истакнати политички, јавни и културни работници, за да се претвори во Привремено народно собрание.

АВНОЈ своето трето заседание го одржа на 10 август 1945 година, кога се прогласи за Привремено народно собрание, кое донесе низа закони со кои се создаваа услови и основи за конечно конституирање на новата држава (Закон за Уставотворното собрание кое требаше да го донесе уставот, Закон за избори за Уставотворно собрание и др.).

Првиот акт од уставен карактер и со уставно дејство што се донесе по ослободувањето на земјата и од страна на орган избран на општи демократски избори — Уставотворното собрание, е Декларацијата на Уставотворното собрание на Демократска Федеративна Југославија за прогласување на Федеративна Народна Република Југославија усвоена на 29 ноември 1945 година.[12])

Со оваа Декларација, откако се оценува дека монархијата во Југославија за сето време на нејзиното постоење и посебно во времето на четиригодишната ослободителна борба беше најголема пречка за создавањето на нова Југославија, братска и демократска заедница на рамноправни народи и дека последниот нејзин изданок кралот Петар II Караѓорѓевиќ по априлската наезда на Германија и другите фашистички сили побегна во странство, а народите на Југославија ги препушти на нивната судбина; откако се утврдува дека кралот Петар II го слабееше отпорот на народот против окупаторот со тоа што со сите средства ги помагаше издајниците кои од 1941 година непрекинато водеа борба против Народноослободителната војска и откако се изразува уверувањето на народите на Југославија дека монархијата е главен виновник и за сите постапки на ненародните режими и пред војната, Демократска Федеративна Југославија се прогласува за народна република под името Федеративна Народна Република Југославија како сојузна народна држава од републикански облик, заедница на рамноправни народи кои слободно ја изразија својата волја да

---

[11]) „Службен лист на ДФЈ" бр. 11/45.
[12]) цит. дело под 1 - в, стр. 853 - 854.

останат соединети во Југославија. Со оваа одлука конечно, во името на сите народи на Југославија, се укинува монархијата во Југославија.

Со оваа Декларација народите на Југославија ја оформија својата решеност од војната за ново устројство на земјата, што претставува израз на соединувањето на двете основни цели на Народноослободителната борба — ослободувањето на земјата и социјално работничко-класно нејзино уредување во прв ред преку федеративен републикански облик на државата, кој обезбедува нивна целосна рамноправност. Суштината на оваа решеност мошне содржајно ја изразува следнава мисла на Едвард Кардељ: „Нова Југославија не се создава заради компромис меѓу владејачките српски, хрватски, словенечки и други реакционерни клики, туку како резултат на увереноста на народите на Југославија дека федеративна Југославија е најдобриот и најцврстиот облик за максимална гаранција на слободниот развиток на секого од нив.“ [13])

Содржината на федерализмот во неговите никулци во Народноослободителната борба, преку создавањето на политички тела во одделните делови од Југославија и воени раководства во нив и такво тело (АВНОЈ) и општо заедничко воено раководство (Врховен штаб на НОВ и ПОЈ), уште повеќе во одлуките на Второто заседание на АВНОЈ и во сиот период потоа до денешни дни, Едвард Кардељ ја изразува со овој свој став: „Единството на народите на Југославија е можно само врз основа на самостоен национален развиток и рамноправност на сите народи на Југославија. ... Наедно мораме будно да бдееме над таквите револуционерно-демократски придобивки на нашата Револуција како што се рамноправноста на народите на Југославија и федеративното уредување на нивните меѓусебни односи, што им обезбедува самоопределување и сестран културен и економски развиток. Во тоа е единството на народите на Југославија и изворот на здравата социјалистичка југословенска свест.“ [14])

Декларацијата за прогласување на Југославија за република го означува временскиот завршеток на т.н. АВНОЈ-ски период на изградувањето на Југославија врз федеративен принцип.

Меѓутоа, одлуките на Второто заседание на АВНОЈ останаа трајна идејна, уставна и државно-правна основа за натамошниот развиток на федерализмот кој секогаш се приспособуваше на развојот на општествените односи и на објективните услови, при што идејните насоки на КПЈ односно СКЈ беа гаранција на рамномерноста на овој развиток и, особено, за унапредувањето на меѓунационалните односи врз основа на целосната рамноправност на народите, кон која со текот на времето целосно беа приклучени и народностите.

---

[13]) Едвард Кардељ, *Пут нове Југославије* 1941 - 1945, издание „Култура“, Београд-Загреб, 1946 год., стр. 75.

[14]) Едвард Кардељ, *Развојот на словенечкото национално прашање*, Одбрани дела, книга 1, издание Комунист-Мисла, Скопје, 1980 год., стр. 66 - 68.

Развитокот на федерализмот се одвиваше низ трите основни фази на уставниот систем на Југославија, чиј премин од една во друга го карактеризираат меѓуфази со кои се обезбедуваше постапност и реалност на секој следен уставен период.

IV

Првата фаза на целосно уставно нормирање на федерализмот почнува со донесувањето на првиот устав на Југославија — Уставот на ФНРЈ — на 31 јануари 1946 година и со донесувањето на уставите на народните републики неполна година по тоа.

Според образложението на Нацртот на Уставот на ФНРЈ, нова Југославија е федерација од посебен тип во која федерализмот ги потврдува суверените права и државноста на народните републики како составни делови на федеративната држава и тие самостојно ја вршат својата власт со тоа што се ограничени само со оние права кои доброволно ги пренеле на ФНРЈ. Во таа смисла, а за да се задоволат стремежите на нашите народи за меѓусебно помагање и чување на националните индивидуалитети, во надлежност на ФНРЈ се ставаат најважните гранки на заедничкиот живот, одбраната и развитокот, особено во областа на стопанството. Вака утврдените надлежности својата основа ја имаат во усвоениот принцип на демократски централизам, според кој повисоките органи на државната власт и на државната управа располагаат со правото на раководење и контрола над пониските органи во согласност со Уставот и законите.[15])

Според тоа, основно обележје на овој период на федерализмот е централизирање на функциите кај сојузните органи, особено во областа на стопанството. Затоа овој вид на федерализмот се означува како централистичко-етатистички, а севкупниот систем ги има карактеристиките на револуционерен етатизам или административен социјализам.

Но, тоа не значи дека се создаде унитарна држава со надворешни обележја на федерализам. Уставниот систем недвосмислено ги изразуваше елементите на федерализмот преку определбата на ФНРЈ, составот на сојузното Собрание, персоналната структура на сојузните органи по основ на републичката припадност и односите меѓу сојузните и републичките органи.

Во определувањето на ФНРЈ дојдоа до целосен израз принципите и содржината на одлуките од Второто заседание на АВНОЈ, така што таа се определува како „сојузна народна држава со републикански облик, заедница на рамноправни народи, кои врз основа на правото на самоопределување, вклучувајќи го и правото на отцепување, ја изразија својата волја да живеат заедно во федеративна држава". Уставот исто така го потврдува АВНОЈ-ското

[15]) цит. дело под 1-в, стр. 856 - 858.

решение за територијалниот состав на Југославија, како втор елемент на федерацијата, означувајќи ги како составен нејзин дел народните републики што беа определени како федерални единици уште на Второто заседание на АВНОЈ. Новина е уставното утврдување на автономните единици — Автономната покраина Војводина и Автономната Косовско-метохиска област во состав на Народна Република Србија, со што доби свое решение и проблемот на автономијата, кој во периодот на поставувањето на основите на федерацијата беше свесно оставен за решавање по ослободувањето на земјата, за да може да дојде до израз волјата на населението од подрачјата кои со својот мешан национален состав и традициите, претставуваа потенцијална основа за автономни единици.

Натамошен израз на федерализмот е дводомноста на Собранието на ФНРЈ, структурата на секој дом и особено нивната целосна рамноправност. Така, Собранието на ФНРЈ го сочинуваа: Сојузен собор како ираз на целината на федерацијата со по еден пратеник на 50.000 жители и Соборот на народите како дом на републиките и на автономните единици кои беа застапени со по 30 (републиките), 20 (автономната покраина) и 10 (автономната област) пратеници.

Посебно карактеристичен елемент на федерализмот, што имаше одраз врз односите меѓу сојузните и републичките органи, беше видот на сојузните министерства. Имено, Уставот предвидуваше општосојузни и сојузно-републички министерства. Првите, по правило, раководеа непосредно преку свои органи со определени гранки на државната управа на сета територија на ФНРЈ, со тоа што можеа да поставуваат свои ополномоштеници при владите на републиките и да основаат одделенија и отсеци при народните одбори. Вториот вид министерства раководењето со гранките на државната управа за кои беа образувани, го вршеа посредно преку соодветните републички министерства, а непосредно можеа да управуваат само со определени работи, претпријатија и установи од општодржавно значење. Овој елемент на федерализмот, оценуван од становиштето на сегашните односи во федерацијата изгледа анахроничен, но во времето кога беше востановен беше не само оправдан, туку и нужен.

Потврда на АВНОЈ-ските определби за рамноправноста на народите претставува и одредбата од Уставот според која законите и другите општи прописи на ФНРЈ се објавуваат на јазиците на народните републики. Оваа одредба соодветствува на Одлуката на Претседателството на АВНОЈ за објавувањето на актите на АВНОЈ и на неговите органи на јазиците на народите.

Уставниот концепт на федерализмот, неговата реална содржина и суштина во овој период, оценуван од аспектот на сегашниот југословенски федерализам, изгледа како своевиден анахронизам. Но, тргнувајќи од научната аксиома на историската наука дека настаните и односите се оценуваат во времето и во условите

во кои настануваат односно се стекнуваат, тој период мора да се прифати како оправдан и неопходен. Имено, тоа беше период на крупни промени во општествено-економските и политичките односи во кои обезбедувањето на придобивките од НОБ и нивното унапредување можеше успешно да се остварува само со висок степен на централизирана власт, зашто зацврстувањето на новото устројство се вршеше напоредно со борбата против остатоците на класниот непријател и прикриената опозиција на развластената буржоазија и непријателската и реакционерна пропаганда и активности во странство против новосоздадената држава.

V

Оценките од остварувањето на првиот уставен период укажуваат на негативно дејство што го имаше функционирањето на централистичкиот федерализам, покрај сите резултати што беа постигнати. Заснован врз државната сопственост и широките овластувања на државните особено сојузните органи, овој период ја потврди марксистичката вистина дека социјализмот не само што не е имун спрема бирократизмот како појава, туку дека за него најголема опасност претставува неговата сопствена бирократија. Сознанијата на КПЈ за оваа опасност, особено по донесувањето на Резолуцијата на Информбирото во 1948 година, која од идејно несогласување со КПЈ систематски и настојчиво прераснуваше во основа за загрозување на самостојноста на Југославија, беа основата за определување за социјалистичко самоуправно устројство, во кое ослободувањето на трудот беше не само идејно прашање, туку значеше и неопходност од уставни промени.

Основата за овие промени беше Основниот закон за управувањето со државните стопански претпријатија и со повисоките стопански здруженија од страна на работните колективи донесен во јуни 1950 година. Со овој Закон започна процесот на самоуправната преобразба на устројството на земјата, кој своја уставна верификација доби со усвојувањето на уставните закони (сојузен и републички) во 1953 година.

Во однос на федерализмот овој период го карактеризираат два елемента: п р в о , ставање акцентот на социјалистичкото самоуправување, што услови извесно неутрализирање на националната и државно-правна компонента на републиките, а што беше последица на сфаќањето дека националното прашање во Југославија е решено и дека сега посебна важност добива социјалистичкото самоуправно заедништво на работниот народ на Југославија; в т о р о , извесна децентрализација на функциите на федерацијата со нивно пренесување на републиките, што значеше зголемување на уставните основи за нивно самостојно дејствување.

Во сообразност со овие карактеристики беа извршени промени во структурата на сојузното Собрание, кои се состоеја во воведувањето на Собор на производителите и укинувањето на

Соборот на народите како посебен и рамноправен дом. Овој Собор беше инкорпориран во Сојузниот собор на тој начин што за него избираат републичките собори по 10, покраинскиот собор 6, а обласниот собор 4 пратеници. Вака инкорпорираниот Собор на народите задолжително заседаваше како посебен Собор само кога се одлучуваше за промена на Уставот, а можеше да се constanува кога на дневен ред на Сојузниот собор се наоѓаа предлогот на општествениот план на Југославија, предлог на сојузен општ закон или на друг закон кој се однесува на рамноправноста на народите на Југославија или на односите меѓу републиките и федерацијата утврдени со Уставот.

Промени беа извршени и кај носителите на извршната функција и на шефот на државата. Така, наместо дотогашната влада се востановува Сојузен извршен совет и Претседател на Републиката на кои Собранието им го доверува претставувањето на Југославија како држава, грижата за спроведувањето на законите, надзорот над работата на сојузната управа и други извршни работи од надлежност на федерацијата. Елементи на федерализмот во овие промени има во сфаќањето дека Претседателот на Републиката го изразува единството на Југославија како социјалистичка демократска сојузна држава на суверени и рамноправни народи, како и во структурата на Сојузниот извршен совет во кој мораше да биде застапена секоја република и чии членови по положба беа претседателите на извршните совети на народните републики.

Во овие уставни промени проширувањето на функциите на народните републики беше релативно, зашто за федерацијата и натаму беа задржани значителни овластувања, особено во областа на законодавството, стопанството и општествено-економските односи. Меѓутоа, независно од тоа битно е што е инициран процесот за деконцентрација на сојузните функции и за поизразито осамостојување на републиките и како државни и како самоуправни заедници.

## VI

Започнатите развојни тенденции во федерализмот, веќе заснован врз самоуправувањето како општествен однос, повидлив уставен израз добија со воведувањето на уставниот систем во 1963 година, кога беа донесени вторите целосни устави — сојузен и републички.

Уставниот систем востановен со овие устави внесува нови елементи во нашиот федерализам. Тие најнапред се изразуваат во тоа што во голема мера се неутрализира државно- правниот карактер на односите во федерацијата, така што тие се засновуваат и се остваруваат врз основите на самоуправувањето како нова компонента на федерализмот. За таа цел федерацијата се означува како сојузна држава на доброволно обединети и рамноправни народи, што претставува целосно преземање на АВНОЈ-скиот принцип, но

и како социјалистичка демократска заедница заснована врз власта на работниот народ и врз самоуправувањето, што е нов елемент на федерализмот. Народните републики, пак, се државни социјалистички демократски заедници засновани врз власта на работниот народ и врз самоуправувањето.

Овој систем поизразито го искажува започнатиот процес на децентрализација со тоа што натаму ги проширува правата на републиките и ги стеснува функциите на федерацијата, при што ги елиминира остатоците на хиерархиски односи меѓу сојузните и републичките органи. Меѓутоа, покрај сето тоа, се задржува приматот на функциите на федерацијата, зашто работните луѓе и народите на Југославија своите суверени права ги остваруваат во федерацијата кога е тоа во заеднички интерес утврден со Уставот, а во сите други односи во социјалистичките републики. Врз оваа основа како надлежност на федерацијата се задржани суштествени економски функции, што не може да се смета како доследно остварување на самоуправувањето во неговата материјална компонента и целосна примена на рамноправноста на народите како битен елемент на федерализмот.

Овие недоследности во остварувањето на АВНОЈ-ските принципи, како и начелото на самоуправувањето, се настојуваше да се неутрализираат преку институционализираниот политички механизам и организационата структура на сојузните органи. Така, во сојузното Собрание се реафирмира Соборот на народите, иако неговите членови пак влегуваат во состав на општонадлежниот Сојузен собор, со тоа што како негова главна надлежност се утврдува заштитата на рамноправноста на народите на Југославија и со Уставот утврдените права на републиките, што преставува извесно проширување на неговите права во однос на претходниот период. Во сојузното Собрание се воведуваат, како израз на самоуправувањето, и четири собори — Стопански, Просветно-културен, Социјално-здравствен и Организационо-политички, како собори на делегати на работните луѓе во работните заедници.

Елементите на федерализмот од претходниот период се задржани во поглед на Сојузниот извршен совет со тоа што претседателите на републичките извршни совети и натаму остануваат членови на тој Совет, а при неговиот избор се води сметка за националниот состав.

Организационата и персоналната структура на сојузните органи, преку кои федерацијата ги остваруваше своите функции, претставуваат без сомнение елементи на федерализам, но практиката од остварувањето на овие функции покажа дека тоа се повеќе формални отколку суштински изрази на федерализмот.

Уставниот систем востановен со уставите од 1963 година, покрај сета своја прогресивност во однос на поранешниот период, задржа остатоци на дуализам меѓу етатизмот и самоуправувањето, иако ја прогласи општествената сопственост на средствата за производство како негација на државната сопственост и на етатизмот

во обласпа на економиката и стопанството. Сето тоа не остана без одраз и на односите во федерацијата, што имаше за последица фактичка предоминација на сојузните органи.

Причина за оваа состојба беа недоволно категоричните идејни ставови во СКЈ за карактерот на федерацијата и начинот и методот за обезбедување реално учество на републиките во остварувањето на функциите на федерацијата како потврда на нивната вистинска рамноправност. Во такви услови дури и одделни одредби од Уставот на СФРЈ не беа доследно остварувани во практиката. Оваа состојба беше констатирана на VIII конгрес на СКЈ, одржан во декември 1964 година, т.е. неполни две години по донесувањето на Уставот.

## VII

Искуствата и сознанијата за достигањата и негативностите во остварувањето на сите дотогашни уставни системи, критичката идејна оценка на состојбите утврдена на конгресите на СКЈ, на седниците на Централниот комитет на СКЈ и на неговото Претседателство, како и резултатите на научната и политичката мисла во Југославија, од една страна, и појавите на национализам и унитаризам во интерпретацијата на Уставот и во толкувањето на идејните ставови на СКЈ, од друга страна, условија и наложија темелно преиспитување на уставните решенија во поглед на федерализмот и, како негова функција, на остварувањето на односите во федерацијата.

Резултат на сето ова беа уставните промени започнати со уставните амандмани од 1967, 1968 и 1971 година и конечно формулирани во новите устави на СФРЈ, на социјалистичките републики и, првпат, на социјалистичките автономни покраини.

Централно место во овие уставни промени, во мера и размера многу поголема отколку кога и да е порано, имаше федерализмот, кој станува сосема нов во теоријата и практиката на федеративните држави во светот. Тој е едновремено рестриктивен (за федерацијата) и екстензивен (за републиките и соодветно за автономните покраини), а кооперативен и оперативно партиципативен за односите во федерацијата. Рестриктивноста на сегашниот југословенски федерализам се изразува во вонредно стеснетите функции на федерацијата со целосно иземање од нејзина надлежност на цели области и гранки од општествениот живот; неговата екстензивност ја чинат вонредно проширените овластувања на републиките и на покраините; кооперативноста и партиципативноста, пак, се изразува во условувањето со согласност на републиките и покраините преку изјаснување на нивните делегации во Соборот на републиките и покраините или на нивните органи (собранија или извршни совети).

Основните карактеристики на вака утврдениот федерализам можат да се сведат на неколку најбитни компоненти, кои по својата суштина одговараат на идејните определби на КПЈ односно на СКЈ

за карактерот и структурата на федерацијата и кои се содржани во одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, та според тоа не се нови, но кои во изминатиот период или не беа доволно прецизно изразени во уставите или, пак, во практиката не беа остварувани во целосна согласност со нивната смисла, суштина и содржина.

Меѓу овие компоненти спаѓаат:

**1. Рамноправноста на народите и народностите и нивното братство и единство,** врз основа на кои секој народ и народност во сопствен интерес и во нивни заеднички интерес, остваруваат, според Уставот: социјалистички општествени односи засновани врз самоуправувањето на работните луѓе и заштита на социјалистичкиот општествен систем; национална слобода и независност; единствени интереси на работничката класа и солидарност на работниците и на сите работни луѓе; можности и слобода за развиток на човековата личност и за зближување на луѓето и на народите и народностите, во согласност со нивните интереси и стремежи на патот кон создавањето на сè побогата култура и цивилизација на социјалистичкото општество; соединување и усогласување на напорите за развивање на материјалната основа на социјалистичкото општество и на благосостојбата на луѓето; систем на општествено-економски односи и единствени основи на политичкиот систем со кои се обезбедуваат заедничките интереси на работничката класа и на сите работни луѓе и рамноправноста на народите и народностите; здружување на сопствените стремежи со напредните стремежи на човештвото.[16])

Ова уставно начело претставува внесување поголема определеност во борбената парола за братството и единството со која се водеше заедничката Народноослободителна борба на народите и народностите на Југославија и реафирмирање на Декларацијата и одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, како и потврда на постојаната идејна определба на КПЈ пред, во и по војната. Со тоа само се потврдува доследноста и неотповикливоста на сознанието и решеноста на југословенските народи, заедно со народностите, да живеат во братска федеративна заедница.

**2. Учеството на социјалистичките републики и на социјалистичките автономни покраини во вршењето на функциите на федерацијата** што се изразува најнапред како нивна презумирана надлежност, потоа како метод на одлучување во федерацијата кое исклучува мајоризација и надгласување и најпосле, како основа за структурата и начинот на дејствувањето на сојузните органи.

Во составот на сојузните органи се применува принципот на паритетна застапеност на социјалистичките републики и социјалистичките автономни покраини, кој се конкретизира преку еднаквата застапеност на републиките и соодветна застапеност на покраините, со исклучок на Претседателството на СФРЈ кое го сочинуваат по еден член од секоја република односно покраина.

---

[16]) Устав на СФРЈ, Основни начела, оддел I, став 1.

Во однос на одлучувањето за заедничките интереси на народите и народностите и на работните луѓе и граѓаните што се остваруваат и се обезбедуваат во федерацијата (сувереност, рамноправност, национална слобода, независност, територијална целокупност, безбедност, општествена самозаштита, одбрана на земјата, меѓународна положба и односи на земјата со други држави и меѓународни организации, систем на социјалистички самоуправни општествено-економски односи, единствени основи на политичкиот систем, основни демократски слободи и права на човекот и граѓанинот и единствен југословенски пазар и усогласување на заедничкиот стопански и општествен развиток и други заеднички интереси) е извршена најкрупна промена. Имено, за сите овие интереси во основа се одлучува преку сојузните органи со рамноправно учество и одговорност на републиките и покраините во тие органи и врз основа на одлуки односно согласност на републиките и покраините.[17])

Во поглед начинот на одлучувањето посебно е изразито учеството на републиките и покраините по работите од делокругот на Соборот на републиките и покраините, кој ги опфаќа прашањата од областа на економиката, финансиите и стопанскиот развиток, со исклучок на буџетот на федерацијата. Имено, во овој Собор се одлучува врз основа на изречна согласност на републичките и покраинските собранија, односно на нивните делегации во Соборот. На тој начин овој Собор самостојно одлучува со исклучок во посебни случаи утврдени со Уставот на СФРЈ, од што следува заклучок дека тој е место на едногласно одлучување на републиките и покраините, а не дом независен од нив и од нивните одлуки.

Претседателството на СФРЈ, чија функција во федералните односи, главно, се состои во грижата за усогласување на заедничките интереси на републиките односно покраините заради остварување на рамноправноста на народите и народностите, работи врз основа на усогласување на ставовите на неговите членови, а само по исклучок со гласање. И овде е видлив принципот на рамноправност, кој исклучува мнозинско налагање на ставови и мајоризација.

Меѓу особено крупните промени во карактерот на федерализмот е утврдувањето и на автономните покраини, како негов конститутивен елемент, кој се изразува преку автономијата на покраините, кои со многу малку исклучоци што во практиката тешко ќе најдат примена, се изедначени со републиките. Соодветната застапеност на покраините во сојузните органи, која се изразува во помал број нивни претставници од тие на републиките, не ја менува нивната скоро изедначена положба со републиките, зашто одлуките по виталните прашања за земјата, како што беше речено, се донесуваат во согласност со републиките и покраините. Според тоа, при непостоење на мнозинство одлучување, чија цел е исклу-

---

[17]) Член 244 од Уставот на СФРЈ

чување на бројната или националната мајоризација, конститутивноста на автономијата во федерализмот е очевидна.

**3. Социјалистичкото самоуправување** според Јосип Броз Тито „ги продлабочува и ги зацврстува основите на заедништвото на нашата социјалистичка заедница, што е од пресудно значење за развитокот на нашата повеќенационална заедница.“

Сегашната фаза на југословенскиот федерализам, со основната нагласка на рамноправноста на народите и народностите и изразувањето на националните интереси, без социјалистичкото самоуправување би била само начин за организационо обликување на федерацијата со постојана опасност за меѓунационални спорови и судири, при што националното би имало таква превага над класното што би водело неминовно во национализам и шовинизам, чиј крај е сепаратизмот, што ниту еден народ и народност на Југославија не го прифаќаат.

Социјалистичкото самоуправување претставува кохезионен елемент на работничката класа и на работните луѓе и на народите и народностите на Југославија, зашто тоа ги признава нацијата и народноста, но го исклучува национализмот како антикласна појава и со тоа создава услови за рамноправност на народите и народностите; самоуправувањето обезбедува демократски односи и ја гарантира социјалистичката самоуправна демократија како политички облик на општественото уредување; тоа овозможува објективна оценка на сечиј интерес во сплетот на заедничките интереси на сите, признавајќи го плурализмот на самоуправните интереси, со цел за нивно усогласување а не антагонистичко трајно противставување; самоуправувањето е најпогодниот облик за сочетување на националниот и класниот интерес во повеќенационална федерација во која доаѓа до израз доминантната положба на работничката класа на секој народ и народност, но и на работничката класа на Југославија како целина; социјалистичкото самоуправување е основа и поттик за заемност и солидарност на работните луѓе и народите и народностите, зашто економската сила на секоја република и покраина се синтетизира како економска сила и материјална основа на Југославија како целина; најпосле, социјалистичкото самоуправување го поттикнува и го овозможува реалното договарање и спогодување на сите во интерес на секого и заради општиот заеднички интерес, при што основна претпоставка е заемното почитување на интересите и исклучување на секое предоминантно наметнување на поединечниот како заеднички интерес.

**4. Договарањето и спогодувањето меѓу републиките и покраините,** како метод и начин за усогласување на различните интереси и за отстранување на наметнувањето на сопствениот интерес како интерес на југословенската заедница, но едновремено и како инструмент за елиминирање на надгласувањето и за наметнување на еднострани решенија.

Системот на договарањето, без секакво сомнение, е најсигурната гаранција за обезбедување на рамноправноста и заедниш-

твото односно единството на народите и народностите, но само под услов ако тоа води кон оптимални решенија во траен интерес на сите односно на заедницата како целина. Различните услови во кои живееја народите и народностите на Југославија и нивната различна материјална сила не можат да бидат основа за запоставување на објективно признаениот заеднички интерес и за наметнувањето на сопствениот интерес, зашто југословенската федерација не е создадена како политички облик за обезбедување на голиот национален опстанок и за задоволување на поединечните интереси во оптимално поволни услови што ги дава федерацијата. Договарањето и спогодувањето на републиките и покраините мора секогаш и трајно да поаѓа од сознанието дека југословенската федерација е создадена како трајна заедница во интерес на секој народ и народност посебно и на сите заедно, како и во интерес на работничката класа и на сите работни луѓе и граѓани заради заедничко живеење и за сопствен и заеднички напредок и развиток.

Според тоа, оваа компонента на федерализмот не може и не смее да биде само формален начин за неговото остварување, туку негова длабока суштина и содржина.

5. Изложените најбитни елементи на југословенскиот федерализам, се политичка и теоретска основа за неговото означување како самоуправен федерализам, зашто мотивите и интересите заради кои е создадена социјалистичка Југославија се трајни и неотповикливи и за нејзините народи и народности и за работничката класа, работните луѓе и граѓаните. Повеќенационалната структура на Југославија не може да значи негирање на интересите и на улогата на нејзината работничка класа и сите работни луѓе, како што овие интереси и улога не ја негираат основаноста на постоењето и афирмацијата на народите и народностите. Овие односи, како впрочем и двојното својство на Југославија — како држава и државна заедница и како социјалистичка самоуправна демократска заедница, стојат во корелација на партнерство и еднаквост, обединување и проникнување и усогласување и неутрализирање. Народите и народностите во федерацијата обезбедуваат и остваруваат своја национална индивидуалност, слобода и независност како основи за развитокот на нивните творечки сили и потенцијали, а работничката класа и работните луѓе и граѓаните во неа исто така ги обезбедуваат и остваруваат своите единствени интереси, основите на положбата на човекот како слободен и рамноправен производител и творец, ослободен од експлоатација и самоволие, за да може со средствата за производство во општествена сопственост во слободно здружениот труд и со личен труд, да создава услови за сестран развиток и слободно изразување и заштита на својата личност и човечко достоинство, како и да ја обезбедува својата политичка, економска и социјална сигурност.

Оригиналноста и особеноста на југословенскиот самоуправен федерализам, создаден и изградуван без модел во светот

како специфичност на Народноослободителната борба и социјалистичката револуција на југословенските народи и народности, својата цврстина ја има во делотворното соединување на националниот и класниот елемент. Рамноправноста на народите и народностите, нивното еднакво учество во вршењето на функциите на федерацијата и еднаквата по обем, содржина и дејство, одговорноста на републиките и покраините за сопствениот развиток и за развитокот на Југославија како целина, не можат да бидат делотворно и целосно остварени ако не бидат проникнати со самоуправувањето и неговите крајни цели. Оваа проникнатост обезбедува елиминирање на етатистичко-централистичкото управување, кое значи негирање на самостојноста на народите и на самобитноста на народностите и кое води кон унитаристичко устројство со хегемонистичка положба на одделен или одделни народи, но и обезбедува спречување на националистички појави што водат кон сепаратизам и разбивање на единството на земјата. Тоа го потврдува и следново определување на југословенската федерација што ја даде Едвард Кардељ по донесувањето на уставите од 1974 година: „Според тоа, југословенската заедница мора да биде заедница на суверени народи, односно републики, но нејзината најдлабока смисла — покрај заедничката одбрана и независност — е токму широкото отворање на патиштата за зближување и поврзување на народите врз основите на слободниот и самоуправно здружениот труд во сите облици што ги бара современиот технолошки и хуманистички прогрес. Според тоа, слободата на народите не е антитеза, туку услов за нивно обединување."[18]) Иста по содржина и смисла, но од аспектот на елементот на државноста, е и оваа Кардељева мисла: „Нашата федерација — како самоуправна заедница на народите — не е односно не би смеела да биде некоја „супердржава", односно некоја власт над народите, туку облик на меѓунационална интеграција преку која всушност народите односно републиките остваруваат определени функции на сопствениот национален суверенитет односно на сопствената државност."[19])

## VIII

Развојните текови на југословенскиот федерализам, обликуван со акти од уставен карактер и со уставите и амандманите на нив, почнувајќи од Второто заседание на АВНОЈ и земските антифашистички собранија на народното ослободување на федералните единици до сегашните устави, несомнено покажуваат дека тој беше еволутивен и револуционерно и класно приспособлив на раз-

---

[18]) Едвард Кардељ, *Проблеми наше социјалистичке изградње,* књига IX, изд. „Култура", Београд, 1974 год., стр. 137.

[19]) Исто, стр. 143.

витокот на општествените односи, но во своите основи неизменлив и постојан врз основите на кои е создадена социјалистичка федеративна Југославија.

Развојните фази на југословенскиот федерализам ги изразуваа и се одразуваа врз општествените процеси кои, по логиката на нивното настанување и дејство, се јавуваа како детерминанти на неговата суштина и на неговите карактеристики во одделните фази. Уставниот израз на одделните фази значи конституционално обликување на сознанијата, сфаќањата и политичката мисла, а не уставно-правна конструкција во чии рамки се ставаат општествените, економските, националните и меѓунационалните односи. Затоа основано е тврдењето дека тој е рамномерен со осцилации; демократски и самоуправен, а не декретиран; идејно определен и заснован, а не волунтаристички и спонтан.

Уставното нормирање на федерализмот претставува основа за неговото остварување. Меѓутоа, уставните начела и норми едновремено претставуваат и основи за неговото усовршување и развиток со можност за нивното надминување и заменување со нови поразвиени и понапредни. Тие ги изразуваат реалните потреби и интереси на народите и народностите и на работните луѓе и граѓаните, односно на општеството во неговата севкупност во неговиот динамичен развиток. Во тоа е причината за честите уставни промени, што е посебна карактеристика на југословенскиот федерализам.

Југословенскиот федерализам, почитувајќи го националниот индивидуалитет на народите на Југославија и самобитноста на народностите што живеат со тие народи, истовремено е гаранција за нивната рамноправност и негација на национализмот и на хегемонијата на било која нација. Социјалистичката самоуправна основа на овој федерализам не дозволува и не смее да толерира национализам како оправдување за афирмацијата на нацијата ниту унитаризам како платформа за одржување на единството. Меѓутоа, ако федерализмот е реален однос во федерацијата и ако неговата суштина во условите на самоуправувањето е реалната одговорност на федералните единки за сопствениот развиток и за развитокот на земјата како целина, тогаш односите во федерацијата мора да се уредуваат врз реални основи, врз сознанието за трајно заедништво и заемна солидарност. И нашата федерација, како впрочем и сите федерации во светот, се заснова и врз материјални односи меѓу нациите односно меѓу федералните единки. Тоа значи дека овие односи не можат да се остваруваат со предоминација на интересите на одделна нација или федерална единка, туку како сублимиран објективно утврден интерес на земјата во целина. Елементите на југословенскиот единствен пазар и сиот политички и економски инструментариум што го обезбедуваат овој пазар мора да бидат крајно ефикасни и делотворни и не смеат да останат уставна декларација и прокламација.

Интерес на секој народ и на секоја народност на Југославија е не само сопствениот развиток и напредок, туку и општиот разви-

ток и напредок на земјата. Без тоа федерализмот ќе остане само идејна определба и уставна фасада, а федерацијата ќе биде само надворешна рамка. Тоа ниту е суштината на нашиот самоуправен федерализам, ниту идејна определба на Сојузот на комунистите, ниту интерес на народите и народностите и на работничката класа, работните луѓе и граѓаните. Врз оваа негација треба да се градат и развиваат федеративните односи и да се насочува развитокот на федерализмот во повисоки фази, за да се остане трајно врз АВНОЈ-ските основи врз кое е изградена Југославија во виорот и со огромните жртви во Народноослободителната борба и социјалистичката револуција. Тоа не е емотивен пиетет кон жртвите што паднаа за федеративната братска заедница, туку превосходно неотповиклив интерес на оние што ја создадоа оваа заедница, што живеат и што ќе живеат во неа. Во тоа е идејната и политичката, социјалистичката и самоуправната суштина на југословенскиот федерализам.

Стојан Андов

# Аспекти на заедничкиот доход

Заедничкиот доход е една од двете форми на заедничко остварување, на доход, познати од Законот за здружен труд. Другата форма е заедничкиот приход. Во овој текст ќе се задржиме само на некои поважни теориски аспекти на заедничкиот доход.

Како релативно нова економска категорија, заедничкиот доход во практиката на социјалистичкото самоуправно општество сеуште не е доволно афирмиран, а не е ни доволно теориски истражен. Се чувствува, значи, и во практиката и во теориската мисла, присуството на еден неадекватен однос кон оваа економска категорија, однос што одразува некаква незаинтересираност или дури и некоја недоверба кон неа. Таквиот однос треба да загрижува бидејќи станува збор за многу важна економска категорија, преку која и во која треба да се остварува уставната определба за сестрано непосредно поврзување меѓу организациите на здружен труд на основа на улогата што ја има минатиот труд во општествено-економскиот живот во социјалистичкото самоуправно општество.

Во последно време, меѓутоа, особено од донесувањето на Долгорочната програма за економска стабилизација, оживува интересот кон заедничкиот доход. Овој интерес е сé повеќе приметлив во организациите на здружен труд и сé поголем број од нив за совладување на проблемите во тековната ситуација и во својот развој патиштата ги гледаат и во воспоставувањето на односите врз основа на заедничкиот доход.

Зголемениот интерес во практиката, ја предизвикува и потребата заедничкиот доход поинтензивно и потемелно теориски да биде истражуван. Таа потреба произлегува од фактот што со теориско истражување ќе биде можно побрзо и посигурно да се согледаат и истакнат сите предности што ги овозможува оваа категорија во зголемувањето на ефикасноста на севкупното економско работење во здружениот труд. Теориското истражување, исто така, овозможува побрзо и поточно да се уочат и некои слабости во

сегашната форма на конципирање на заедничкиот доход. А потребно е тие слабости, во колку ги има, побрзо да се уочат, за побрзо и поуспешно да се изнајдат решенија за нивното отстранување.

За да се добие најопшта претстава што е тоа „заеднички доход", потребно е да се наведе следната законска формулација, чија цел е инаку, да го објасни тој поим:

„Под заеднички доход... се подразбира, доход што заеднички ќе го остварат основната организација, која што во своето деловно работење користи средства на други основни организации и основните организации што ги здружиле тие средства, а кои по тој основ имаат право на учество во заедничкиот доход".[1])

Поаѓајќи од наведената формулација потребно е да се истражат следните фази од процесот во кој заедничкиот доход настанува и ја остварува својата улога во системот на општествената репродукција на социјалистичкото самоуправно општество: Прво, треба да се истражи оној општествено-економски тек, кој ја чини можна и потребна состојбата во која една организација на здружен труд користи средства на други организации на здружен труд, а овие последниве тие средства ги здружуваат во неа. Второ, треба да се видат околностите во кои таа организација на здружен труд (која користи средства на други организации на здружен труд), остварува доход кој има форма на заеднички доход. И, трето, треба да се истражат околностите и односите што се воспоставуваат со остварувањето на учеството во заедничкиот доход од страна на организациите на здружен труд што го имаат тоа право. На секоја од овие три фази ќе обрниме внимание во овој текст. Меѓутоа, не ќе бидеме во состојба нив темелно да ги истражиме, туку ќе обрниме внимание само на нивните поважни аспекти.

Во практиката, акумулацијата во социјалистичкото самоуправно општество се создава на повеќе начини и постои во повеќе форми. Прво, акумулација формираат организациите на здружен труд, со која сами располагаат. Таа форма на акумулација се создава од остатокот на чистиот доход. Како акумулација дејствува и дел од амортизацијата што ја издвојуваат организациите на здружен труд. Акумулација се формира и кај населението, а и во каналите на банкарскиот систем. Исто така, акумулација доаѓа и од странство низ системот на кредитните односи што ги остварува нашата земја со светот. Ние овде ќе ги занемариме сите други начини и форми на настанување и изразување на акумулацијата и ќе претпоставиме дека таа се формира само во основните организации на здружен труд и тоа така што тие издвојуваат остаток од чистиот доход. Таа претпоставка го олеснува истражувањето, бидејќи овозможува да се сконцентрираме само на набљудување на односите што настануваат меѓу односните организации на здружен труд во врска со формирањето и употребата на акумулацијата.

---

[1]) Член 67, став III од Законот за здружен труд.

За да ги согледаме појасно тие односи ќе се послужиме со еден пример. Ќе земеме една работна организација, која што овде ќе ја означиме со А, во чиј состав постојат четири основни организации на здружен труд. Ќе претпоставиме, уште, дека секоја од нив на крајот од годината остварила акумулација од 10 мил. динари, или сите заедно оствариле 40 мил. динари. Ќе претпоставиме, потоа, дека во рамките на работната организација А, во тој момент и во одреден период што престои, не постојат можности за ефикасно и рентабилно инвестирање на тие средства.

Во нашиот пример ќе земеме уште една работна организација што ќе ја наречеме работна организација Б. Ќе претпоставиме дека и во нејзиниот состав постојат четири основни организации на здружен труд, но ќе претпоставиме дека тие во тој период не остваруваат акумулација и не располагаат со слободни средства за инвестирање. Ќе претпоставиме, понатаму, дека во инвестиционо-техничката документација која била изработена претходно, докажано е дека во рамките на работната организација Б, постојат можности за вложување на додатни средства од 40 мил. динари со што би се создала нова работна целина што ќе ги исполнува сите останати услови за организирање нова основна организација на здружен труд. Ќе претпоставиме и тоа дека таквото вложување обезбедува рационално и ефикасно користење на расположивата акумулација.

Ја имаме, значи следната ситуација. На една страна, во работната организација А, создадена е акумулација од 40 мил. динари, но, во рамките на таа работна организација во тој момент не постојат можности за рационална и ефикасна употреба на таа акумулација. На друга страна постои работна организација Б, во чии рамки постојат можности за рационално и ефикасно инвестирање на 40 мил. динари и создавање на нова основна организација, но во таа работна организација не е создадена потребната акумулација. Во таа ситуација рационално е акумулацијата што е создадена во рамките на работната организација А, да биде користена за инвестиции во рамките на работната организација Б. Преминот на акумулацијата од една во друга работна организација во наведената ситуација се налага како општествена нужност. До тој премин може да дојде ако за него постои интерес во обете работни организации, но може да дојде и ако тој интерес не постои или не биде почитуван.

Социјалистичката практика многу широко го познава овој вториот случај на движење на акумулацијата. Такво движење се остваруваше во почетниот период на изградбата на социјализмот во нашата земја, кога со волјата на државните органи, а во склад со државниот план, акумулацијата од едно социјалистичко претпријатие независно од интересите на работниците во него, се употребуваше за инвестиции во друго претпријатие. Во тој период тој метод на движење на акумулацијата во некоја рака беше и нужен. Но, во процесот на развојот на производните сили и на социјалистичките односи на производството, тој метод се покажа како неефикасен, та дури и неодржив.

Одземањето на акумулацијата од еден стопански субјект, кој ја создал, не водејќи сметка за неговите интереси, удира во основата на развојот на општеството и го закочува тој развој. Наиме, штом работниците во работната организација во која е остварена акумулација не можат со употребата на акумулацијата да остваруваат некој свој интерес, тогаш тие стануваат незаинтересирани ни за самото остварување на акумулација. Одземањето на акумулацијата од стопанските субјекти, според тоа, ги доведува работниците во наемна положба, бидејќи им одзема дел од резултатот на нивниот труд, го гаси нивниот интерес за создавање на акумулација и тој интерес го префрла како грижа на факторите надвор од стопанството. Затоа, тој метод на движење на акумулацијата во нашите услови не може да биде применет; тој, впрочем, кај нас историски е надминат.

Друг метод на движење на акумулацијата е оној што се остварува со посредство на банкарскиот механизам и кредитниот однос. Тој метод секако е економски заснован и неговото присуство ќе остане нужно и понатаму. Но, тој треба да се приспособи во знатно поголема мерка на непосредните интереси на стопанските субјекти. Во овој момент, меѓутоа, нема поопширно да се задржуваме на него.

Да ги погледаме како изгледаат интересите на стопанските субјекти во нивната непосредна, изворна форма.

Работниците во четирите основни организации на здружен труд што се во состав на работната организација А, издвоиле акумулација со цел да ја прошират материјалната основа на својот труд. Тие, впрочем, токму затоа што работат со општествени средства, имаат и уставна обврска да ја прошируваат материјалната основа на својот и општествениот труд. Всушност, работниците во основната организација на здружен труд, материјалната основа на својот труд можат да ја прошират само на тој начин што истовремено ќе ја прошират и материјалната основа на општествениот труд.

На пример, за момент да претпоставиме дека секоја од овие четири основни организации што се во состав на работната организација А, издвоената акумулација од по 10 мил. динари ја инвестираат во проширувањето на своите производни и прометни капацитети. Самиот тој факт сеуште не значи дека тие истовремено и ја пришириле својата материјална основа. Ако се тие инвестиции промашени, тогаш со нив не доаѓа до проширување на материјалната основа на трудот на работниците во тие ООЗТ. Но, ако нововложените средства, под исти услови како и порано, овозможат и за нив да се оствари одредена стапка на акумулација, тогаш навистина со тие инвестиции остварено е проширување на материјалната основа на трудот на работниците во тие ООЗТ. Меѓутоа, остварената стапка на акумулацијата е само конечен резултат на еден многу сложен општествен процес. Сите фази од деловното работење на основната организација на здружен труд минуваат низ разновидни форми на општествено признавање. Во тој процес на

општествено признавање сите моменти и сите страни на трудот на работниците во ООЗТ бидаат општествено мерени и нивниот труд добива општествено важење, тој добива признавање како општествен труд. Токму затоа, работниците во одредена основна организација на здружен труд и не можат да ја прошират материјалната основа на својот труд, а истовремено да не ја прошират и материјалната основа на општествениот труд.

Но, за работниците во основните организации на здружен труд што се во состав на работната организација А, може да настапи ситуација кога со акумулацијата што ја оствариле тие ќе се прошири материјалната основа на општествениот труд, а не се проширува материјалната основа на нивниот труд! Таков случај може да настапи кога акумулацијата што е остварена во основните организации што се во состав на работната организација А, биде вложена во некоја друга, било која основна организација на здружен труд, а со тоа да не се створи било каква основа за задоволување на некој економски интерес токму и на тие основни организации што ја оствариле таа акумулација.

Кога со решенија на стопанскиот систем и во практиката работниците се доведуваат во положба резултатот од нивниот труд да биде употребуван за проширување на материјалната основа на општествениот труд, а истовремено со тоа да не се проширува и материјалната основа на нивниот труд, што го вложуваат тие самите, тогаш проширувањето на материјалната основа на општествениот труд за тие работници е појава која е за нив туѓа, тоа е појава која не ги почитува нивните интереси. На таа појава работниците и се спротивставуваат на повеќе начини од кои овде ќе спомениме три: 1) тие издвоената акумулација настојуваат да ја задржат во својата ООЗТ, макар и по цена на нерационално и неефикасно инвестирање; 2) се опираат на издвојувањето за акумулација од резултатите на деловното работење; 3) го намалуваат својот интерес за продуктивно работење со што ги намалуваат резултатите од деловното работење и можностите за издвојување на акумулација.

Всушност, работниците се спротивставуваат на оние решенија во социјалистичкото општество кои водат кон тоа акумулацијата што ја оствариле тие самите да биде употребувана за проширување на материјалната основа на општествениот труд, а истовремено да не биде проширувана и материјалната основа на нивниот сопствен труд. Не само што се спротивставуваат на таквите решенија, туку работниците со својата практична акција настојуваат да го оневозможуваат нивното остварување во живот. Во разрешувањето на таа спротивставност не помага никаков апел упатен кон класната свест на работниците: тие всушност и се потпираат на својата класна свест кога се однесуваат на тој начин. Имено, токму класна свест на работниците им укажува дека ако резултатите на нивниот труд навистина се употребени за забрзување на општествениот прогрес, за проширување на материјалната база на

општествениот труд, тогаш тој факт тие самите мораат непосредно да го почувствуваат со тоа што ќе се прошири и материјалната основа на нивниот сопствен труд, во основната организација на здружен труд во која работат. Тоа, се разбира, не значи дека од нив створената акумулација може да биде употребена за проширување на материјалната основа на општествениот труд мора да биде инвестирана само во нивната ООЗТ во која тие работат. Меѓутоа, било каде да биде таа акумулација вложена мора да се обезбедат такви односи низ кои, со вложувањето ќе се обезбеди проширување на основата на општествениот труд, а истовремено и проширување на материјалната основа на трудот на оние работници што ја створиле акумулацијата. А тие односи можат да бидат обезбедени само со обезбедување на учество на нивната ООЗТ во заедничкиот доход кој ќе биде остварен во ООЗТ која ќе ги користи здружените средства.

Според тоа, заедничкиот доход е исклучително важна економска категорија. Тој треба да ги отстранува противречностите меѓу интересите на општеството и интересите на работниците во конкретната ООЗТ која остварила акумулација и на местото на тие противречности да воспоставува спој на тие интереси во развојот на производните сили. Всушност, таа економска категорија овозможува поврзување на економските интереси на работниците во развојот на производните сили на општеството без оглед во која организација на здружен труд тие да работат.

Во тоа се состои, во принцип, улогата и значењето на заедничкиот доход како економска категорија во функционирањето на општествениот капитал во социјалистичкото самоуправно општество. Сега треба да видиме дали во услови на нашите постојни решенија заедничкиот доход може да ја одигра таа улога.

Се разбира, во оваа прилика не сме во состојба да навлеземе во детална анализа на сите постојни решенија кои со своето дејствување во практиката ја овозможуваат или ја попречуваат афирмацијата на заедничкиот доход. Меѓутоа, на некои од поважните решенија можеме да обрниме поголемо внимание.

За таа цел потребно е да обрниме внимание прво на општите односи меѓу доходот на основната организација на неговата нормална, вообичаена форма и заедничкиот доход.

Доходот, како економска категорија, поодамна постои во општествено — економскиот систем на нашето социјалистичко самоуправно општество. Таа категорија во досегашната практика покажа одредени свои предности, но покажа и некои слабости. Една од најголемите слабости на доходот како економска категорија е во тоа што тој сам за себе не беше во состојба да ја одигра онаа улога во системот на општествената репродукција која (улога) сега, со Законот за здружен труд ја доби заедничкиот доход. Впрочем, ако работите не стоеја така, ако таа функција доходот и досега ја извршуваше, тогаш и не ќе беше потребно воведувањето на заедничкиот доход како нова економска категорија во нашиот

општествено — економски систем. Затоа е потребно да се истражи во што се главните разлики меѓу доходот и заедничкиот доход, а што тие две категории ги поврзува.

II

За таа цел, барем бегло, ќе се задржиме на оние процеси кои претходат на стекнувањето на доходот и на остварувањето на заедничкиот доход. Треба да се провери дали тие процеси имаат влијание од кое произлегуваат одредени разлики меѓу спомнатите две економски категории.

На стекнувањето на доходот и остварувањето на заедничкиот доход им претходат процесот на производството во основната организација и прометниот процес. По својата природа прометниот процес има две фази: едната му претходи на процесот на производството, а другата доаѓа после тој процес. Затоа, ќе ја разгледаме прво првата фаза од прометниот процес, потоа процесот на производството и, на крајот, втората фаза од прометниот процес за да видиме како тие процеси дејствуваат на доходот, а како на заедничкиот доход.

После здружувањето на средствата на акумулацијата, од страна на четирите основни организации што се во составот на работната организација А, во новата, петта, основна организација што е во состав на работната организација Б, таа (петтата) основна организација тие здружени средства може да ги користи. Ќе претпоставиме дека тие средства основната организација ги добила во паричен облик. Нив тогаш може да ги користи само така што со нив ќе ја изврши првата фаза од прометниот процес. Всушност таа со тие пари треба да ги набави средствата за производство во оној вид количина и сооднос како што е нужно во склад со процесот на производството што претстои.

Без разлика дали паричните средства што ги користи одредена ООЗТ се здружени кај неа од други ООЗТ или таа до тие парични средства дошла на друг начин, во прометната фаза, основната организација на здружениот труд на ист начин нив ги користи. Според тоа, основната организација на здружениот труд без оглед како дошла до паричните средства ќе настојува да набави средства за производство по квалитет и квантитет, по динамика и обем кој нејзе најмногу и одговара за процесот на производството за кој тие средства се наменети. Оттаму може да се заклучи дека првата фаза од прометниот процес воопшто не влијае на тоа дали основната организација на здружениот труд што купува средства за производство ќе остварува заеднички доход во своето редовно работење или ќе стекнува доход.

Во процесот на производството, исто така, не се јавуваат елементи кои можат да предизвикаат принципиелни разлики меѓу доходот и заедничкиот доход. Сеедно дали основната организација на здружениот труд ќе остварува заеднички доход или ќе стек-

нува доход во процесот на производството во неа се произведува употребна вредност и вредност, а производите имаат општествен облик на стоки. Од процесот на производството стоката излегува со својата индивидуална вредност.

Во втората фаза од прометниот процес исто така, не настануваат елементи што можат да предизвикаат некои принципиелни разлики меѓу доходот и заедничкиот доход. Сите стоки во прометниот процес минуваат прво низ фазата на претворање на нивните индивидуални вредности во пазарни вредности, а потоа доаѓа процесот на претворање на пазарните вредности во пазарни цени. Тие процеси не може стоката да ги избегне без оглед дали е произведена во организација на здружениот труд што на пазарот стекнува доход или остварува заеднички доход. Според тоа, разликите меѓу доходот и заедничкиот доход не настануваат затоа што постојат два различни по своите општествени особености процеси на производството и процеси на прометот. И процесот на производството и процесот на прометот имаат една единствена логика во социјалистичкото самоуправно општество. Затоа, разликите меѓу доходот и заедничкиот доход треба да се набљудуваат и од еден посебен аспект: која од овие две категории е повеќе во склад со законитостите на производниот и прометниот процес во социјалистичкото самоуправно општество. На тоа прашање ќе може поточно да се одговори откако теоријата темелно ќе го истражи процесот на производството во основната организација на здружениот труд од стојалиштето на Марксовата теорија на трудовата вредност. Таа задача, секако ги надминува рамките на овој напис.

## III

Разликата меѓу доходот и заедничкиот доход, која на прв поглед може да се воочи, се состои во тоа што основната организација на здружен труд стекнатиот доход го распоредува, а заедничкиот доход не може да биде распореден туку тој, всушност, се дели меѓу сите основни организации на здружен труд кои здружиле труд и средства и тоа во склад со нивното право на учество.

Според тоа, од заедничкиот доход кој се остварува во новоорганизираната основна организација на здружен труд во состав на работната организација Б, ќе се издвои учеството на четирите основни организации на здружен труд, а остатокот од заедничкиот доход е учество кое и припаѓа на новоорганизираната основна организација. Дури тој остаток за таа основна организација претставува стекнат доход. Во овој момент и не се важни односите во кои се утврдува правото на учество на секоја од петте основни организации на здружен труд кои здружиле труд и средства. Основно значење има фактот што заедничкиот доход, за секоја основна организација на здружен труд што остварува учество во него, се јавува како посредна алка во стекнувањето на нејзиниот доход.

Меѓутоа, учеството во заедничкиот доход, откога ќе го добијат основните организации на здружен труд, за секоја од нив нема ист карактер и иста функција. Учеството на основната организација на здружен труд во која е остварен заедничкиот доход, како што веќе видовме, се појавува за неа како стекнат доход за распоредување. Учеството во истиот тој заеднички доход што го остваруваат четирите основни организации што здружиле средства не се јавува непосредно како нивни стекнат доход за распоредување или како непосреден дел од него. Учеството на секоја од нив, всушност, се состои од два различни дела: 1) поврат на вредноста на здружените средства во износот што го здружила и, 2) надомест за стопанисувањето со здружените средства.

Вратените здружени средства, а тоа може да биде почесто и поголемиот дел од учеството, влегуваат директно во средствата на трудот и работењето на основната организација на здружен труд која ги здружила тие средства и тие немаат врска со доходот што таа во тој период го стекнува и го распоредува. Се разбира, тоа се однесува на сите четири основни организации на здружен труд. Таквото решение во Законот е сосем правилно бидејќи тие вратени средства еднаш веќе биле во состав на доходот што го стекнале во некој поранешен период сите тие ООЗТ, минале низ процесот на распоредувањето на доходот и економски би било крајно штетно средства што еднаш биле издвоени како акумулација да влегуваат повторно во процесот на распоредување на доходот.

Од друга страна ни заедничкиот доход, кој по природата на работите треба да содржи само новостворена вредност што на таа основна организација на здружен труд и ја признал пазарот, не може да содржи во себе средства што некогаш веќе биле издвоени како акумулација и биле веќе здружени. Според тоа, делот од учеството во заедничкиот доход кој служи за поврат на вредноста на здружените средства и не може да има карактер на учество во доходот. Тој факт го насетува и законодавецот и затоа ја предвидел и можноста повратот на вредноста на здружените средства да може да се изврши и од други слободни средства со кои располага основната организација на здружен труд во која се остварува заедничкиот доход. Тие други слободни средства надвор од заедничкиот доход, со кои може таа организација да располага се, главно, средствата на издвоената амортизација.

Според тоа, учеството во заедничкиот доход, што го остваруваат основните организации на здружен труд што здружиле средства, се сведува главно на надоместот за стопанисување со здружените средства. Таа категорија — надомест за стопанисување со здружените средства — не е до крај теориски разработена и затоа не е сосем јасна ни нејзината функција во процесот на општествената репродукција. Ќе биде потребно темелно да се изучи нејзината суштина и улога, за да може да биде применлива и прифатлива во практиката на стопанисувањето.

Кога ќе се погледат работите, пак, од страна на основната организација на здружен труд во која се остварува заедничкиот

доход се приметуваат следните елементи што ја карактеризираат нејзината состојба и нејзините односи кон организациите на здружен труд кои здружиле средства кај неа. Намирувајќи го правото на учество во заедничкиот доход, на организациите на здружен труд кои кај неа здружиле средства, таа за тоа ги употребила средствата на амортизацијата (како поврат на вредноста на здружените средства), а надоместот за стопанисување со здружените средства го намирила од заедничкиот доход. Надоместот овде е додатна вредност која таа основна организација морала да ја плати преку повратот на вредноста на здружените средства и, во принцип, има ист карактер како секој друг надомест за користење од други ООЗТ или од други субјекти во општеството.

*
* *

Овде не е возможно детално да се истражуваат односите што се поврзани со функцијата која во системот на општествената репродукција треба да ја остварува категоријата „заеднички доход". Основната цел на овој напис беше да се покренат некои многу важни прашања и да се дадат основни аргументи, дека тие прашања се сеуште отворени. Нашето истражување кое е во овој текст изложено укажува на неколку многу важни факти и тоа:

1. Во нашиот општествено-економски систем сеуште е отворено прашањето на подвижноста на акумулацијата и нејзиното динамичко алоцирање на оние точки во општественото производство на кои таа дава најголеми ефекти во развојот и во зголемувањето на ефикасноста на производните сили во нашето социјалистичко самоуправно општество.

2. Бидејќи доходот на основната организација на здружен труд во концепцијата во која досега постоеше и постои, не ја оствари и не ја остварува функцијата на општествено-економска категорија која ги поврзува интересите на работниците во стопанисувањето со општествениот капитал без оглед на границите на ООЗТ во која тие работат, беше нужно во општествено-економскиот систем да се вгради заедничкиот доход, како нова општествено-економска категорија. Со таа категорија се проширувaат основите на односите меѓу организациите на здружен труд на тој начин што во тие основи се внесуваат и елементи кои произлегуваат од активниот однос на самоуправното социјалистичко општество кон минатиот труд.

3. Но, очигледно, во сегашните решенија во општествено-економскиот систем категоријата „заеднички доход" премногу е врзана за доходот на основната организација на здружен труд. Реалните односи меѓу организациите на здружен труд се знатно пошироки и нужно треба да се пошироки отколку што тоа го дозволуваат рамките на доходот што тие тековно го стекнуваат. Реалните односи меѓу основните организации на здружен труд, кои се одне-

суваат на движењето на акумулацијата и на нејзиното најрационално динамично алоцирање, се односи на општествениот капитал и на неговото движење во социјалистичкото самоуправно општество.

4. Во нашето социјалистичко самоуправно општество направен е крупен чекор напред во изградбата на општествено-економскиот систем со афирмацијата на принципот на минатиот труд. Односите на работниците во здружениот труд се развиваа не само кон нивниот жив, тековен труд, туку и кон нивниот минат труд. Тие односи се повеќе се развиваа како односи кон интегралната целина на човечкиот труд, како односи ослободени од експлоатација и потчинетост. Во конкретните решенија со чие посредство се остваруваат тие односи во социјалистичката самоуправна практика особено значење има заедничкиот доход. Но треба да се сфати дека заедничкиот доход сеуште не е доволно развиен како нова економска категорија. Неговиот натамошен развој треба да оди во тој правец што ќе овозможи општествениот капитал со кој располагаат одделните ОЗТ да проструи како општествена сила со огромни можности во развојот на производните сили на нашето општество.

Мито Хаџи Василев — Јасмин

# За социјалистичкиот морал*)

(Дискусија во „Погледи“)

Прашањето што го поставив [за суштината и смислата на стоковното производство во социјализмот] сметам дека не е прашање само во однос на стоковното производство, туку од пошироко значење. Во извесни средини постои извесен отпор во однос на одделни феномени и движења во општеството. Тоа е, со актуе-

---

★ Во 1967 година, во редакцијата на скопското списание за општествени прашања „Погледи“, чиј главен уредник беше Мито Хаџи Василев, е организирана *тркалезна маса за социјалистичкиот морал,* во која учествуваше и Мито Хаџи Василев. Материјалите од оваа дискусија не се објавени во целост (односно објавени се само некои искажувања, редактирани од авторите, како статии), а стенограмата не е зачувана во редакцијата.

Во домашната архива на Мито Хаџи Василев е пронајдена *стенограма* од неговите искажувања во оваа дискусија, односно два дела од целосната стенограма, означени и пагинирани: „IV лента, стр. 79-105“ и „стр. 162-168“ (првиот дел претставува прилог на Мито Хаџи Василев кон дискусијата, а вториот негова реплика, на вториот ден од дискусијата, на некои забелешки што му беа упатени од присутните). Зачуваната стенограма *не е авторизирана* од авторот, ниту е објавена. Во 1965 година и натаму Мито Хаџи Василев пишуваше за проблемите на социјалистичкото стоковно производство, за проблемите на културата, за суштината на политиката во самоуправното социјалистичко општество, за реорганизацијата на Сојузот на комунистите, но не се наврати на проблемите на моралот.

По повод 20-годишнината од излегувањето на списанието „Погледи“, чиј основач и прв главен уредник беше Мито Хаџи Василев, во „Погледи“ првпат се објавува оваа дискусија во која авторот дава мошне оригинални фундаментални основи за конституирање на една самоуправна социјалистичка етика, на една етика на здружениот труд, ставови кои се во органска врска со целиот негов теориски систем. Значењето на овој текст за согледување на ставовите на Мито Хаџи Василев е особено големо, зашто во текот на животот тој објави само еден примарно етички текст — *Социјалистичката етика и динарот* (во весникот „Нова Македонија“, бр. 5578, 1-2 мај 1962 година, или во „Дела на Мито Хаџи Василев“, том II, изд. „Комунист“, Скопје, 1982, стр. 269-280), со кој овој текст е комплементарен.

При редакцијата на стенограмата за печат се обидовме да ја запазиме што е можно повеќе мислата на авторот. Нужните емендации се ставени во аглести загради.

(Д-р Кирил Темков)

лизацијата на стоковното производство, можеби најизразено во однос на него, во смисла дека евентуално може да се говори за стоковно производство во социјализмот, но дека не може да стане збор за социјалистичко стоковно производство, [велат], тоа не е поим нешто што кажува, и ако кажува нешто, тогаш криво кажува.

Но тоа не е случај само со стоковното производство. Постојат мислења, кај многу луѓе, дека на ист начин не би можело да се каже оти постои социјалистичка култура, туку дека е подобро да се каже култура во социјалистичкото општество; веројатно уште повеќе тоа се однесува на еден друг поим, на поимот социјалистичка уметност, за кој, знаеме, се водеа доста дискусии околу определувањето. Исто така, се оспоруваше и една таква класификација на науката по епохи; на пример, [кога се зборува за] ефектот на социјалистичката наука [се истакнува дека] тоа се прави чисто по линија на една причина,на еден обичај кој од порано е заземен во поглед на буржоаската наука, кога правевме таква диференцијација. Да не говорам за тоа дека луѓе кои инаку не се стеснуваат да употребат поим на буржоаска естетика, дека за нив, меѓутоа, е многу спорно дали може да се каже марксистичка естетика, итн.

Истото се однесува во нашата дискусија и по онаа тема за што стана збор — дали треба да се говори за социјалистички морал, или е подобро да се каже морал во социјалистичкото општество.

Јас сум, морам да кажам, приврзаник на сфаќањето кога се работи за социјалистички категории, со право да се употребува таа квалификација. Според тоа, мислам дека треба да се говори за социјалистички морал.

Одбегнувањето од ова, по мое мислење, доаѓа од две причини. Ако се работи за стоковното производство, затоа што се смета дека [се работи за] старо присутно во новото, се прави една конструкција на која сака да ѝ се даде ново име. Ако се работи за други дејности и феномени, чија општочовечка природа не е во прашање, [на пример] за културата, за моралот, односно за науката, [се истакнува], од друга страна, дека тоа се феномени чие историско траење е толку долго колку и на самиот човек, и се изведува заклучок дека, доколку се работи за историските формации, [се работи] просто за едно степенување и откривање на човечкото преку тие феномени и дека една квалификација формациска, за епохата, за определеното општествено битие помалку придонесува од гледна точка на некое научно откритие на извесни суштини и проблеми, дека повеќе носи опасност од еден идеологизерски притисок врз овие области, еден притисок на политички прагматизам, кој, давајќи им таква ознака, сака да ги втера во определени рамки и честопати може да биде на штета и на самите тие дејности, [односно] на нормалниот развој на новото општество.

Ова особено важи за моралот. Проблемот на моралот има и извесна [посебна] тешкотија. Бидејќи се работи за преоден период, за преодни движења, при размислувањата се поставува прашање дали воопшто може да има социјалистички морал. Ако прео-

ден период значи извесен конфликт меѓу старите структури и една нова, која настанува, очигледно е дека тоа општество, она што е вистинска структура, си ги носи своите морални премиси на еден или на друг начин, така што се работи за присуство на еден стар морал или на негови одрази или остатоци, а, од друга страна, доколку [не] се работи за тоа присутно старо, тогаш веројатно се работи за патишта кон комунизам како суштина на епохата; тогаш, според тоа, се работи повеќе за комунистички морал, кој се противставува на остатоците од старото.

Оттука оваа збрка за да може во преодното општество воопшто да се дефинира што е етика, [и таа да се определи] како социјалистичка или комунистичка.

Веројатно тука има проблеми, што јас не ги игнорирам; напротив, сметам дека тие треба да се проучат и да се види што е тоа. Меѓутоа, сметам на тоа дека во социјалистичкото општество, во оваа преодна епоха на патот од приватната сопственост кон комунистичка заедница, постои нешто што може со полно право да биде наречено социјалистичката етика, социјалистички морал.

Тоа мое убедување произлегува од тоа што, според моето длабоко уверување, колку јас размислував за социјалистичката практика, социјалистичкото општество претставува релативно самостојна историска епоха, епоха на владеење на работничката класа, една епоха која според своето општествено битие доста е издиференцирана и разграничена и од она што е досоцијалистичка епоха и од она што е комунизам, една епоха која лежи врз општествено-економски односи на создавање на вредност, но вредност која не се претвора во капитал, и со присуство на држава и политика, кои се нешто што биле порано, но не се сосем тоа што биле порано, и во извесна смисла претставуваат специфични историски определени феномени.

Според моето мислење, таа формација има сопствени противречности, сопствени мотиви, сопствено општествено-економско и со тоа и морално битие. Затоа ми се чини дека сè она што во рамките на таа епоха како развојни движења се појавува во една или друга мера, до таа мера е модифицирано и израснато во тие нови, [историски] специфични, [но не ни] стари нити комунистички односи, што треба да се дефинираат како социјалистички.

Цитирајќи го ставот на Маркс за комунистот, [овде] се истакна прашањето, зошто, доколку се говори за извесно присуство на комунистички морал во оваа актуелна епоха, зошто е битен социјалистичкиот морал, кој е врзан за една класа, како што е работничката класа.

Според моето мислење, работничката класа е специфичен феномен, кој според своите профили длабоко се разликува од сите класи. Имено, за комунистите можеше да говориме само во смисла на една антиципација — комунизмот да стане стварност. Тогаш кога комунизмот ќе стане стварност, етика нема да има, [иако] може да има [специфичен] морал. Тоа ќе биде општество

што не е класно, [во кое нема да биде] продуктивна класната подвоеност, и врз таа основа ќе ги кине сите форми на идеолошка свест во кои се движи едно класно општество, а во кои спаѓа и моралот. Тоа не значи дека комунистичкото општество ќе нема норми, но тоа нема да биде морал во функција на идеолошка свест, таква каква што се појавува во социјалистичкото општество, [туку] непосреден однос на една заедница...

Меѓутоа, јас мислам дека работничката класа е еден нов историски момент; нејзините морални процеси, нејзиното морално битие исто така се разликува од сето она што биле нејзините претходници. Имено, во работничката класа, во нејзиниот морален процес, [го] нема повеќе [она], така да кажам, што е случај со другите. Буржоазијата имала една етика кога била револуционерна во борбата за освојување на власта, друга кога седнала на чело на општеството. Очигледно, таа почнала да дејствува како историска сила која се противставува на натамошниот развиток и не може да оди со едни [исти] етички концепции за отворање на општествениот развиток, како во периодот на нејзиното доаѓање на власт.

За разлика од тоа, работничката класа е една отвореност кон иднината и нејзиниот морален процес е еден нагорен континуитет, во кој се присутни — и револуционерната традиција од времето до преземањето на власта, и една фиксација на владејачките социјалистички односи, и една визија.

Затоа јас не мислам и не го делам овде искажаното мислење дека ние во овој период, во однос на револуционерниот период, имаме едно чувство во нашето општество како да сме многу [далеку] од водечките норми, од идеалите, од визијата на иднината со кои сме стапиле во револуцијата. Имајќи ја пред себеси, ние неа не ја напуштивме. Но, една работа е да прокламираш една визија, да ја прокламираш иднината со сознанија врз основните законитости во развојот на општеството, а друга да пристапиш кон процесот на неопходно изградување на тоа социјалистичко општество и социјалистички односи. Многу работи како визија влегуваат во конкретизација на овие.

Исто така, кога се говори за социјалистичкиот морал и друго, тешкотиите околу проблемот на моралот произлегуваат веројатно и од тоа што човекот е исправен пред вакви историски дилеми и неразјаснетости на низа прашања, зашто општествената мисла не истерала многу проблеми на чистина и [се наоѓа] под притисок токму на нерасчистеноста на таквите основни проблеми на социјалистичкиот развиток. На пример, може да се постави прашање: како целиот овој континуитет во однос на градењето на социјалистичката етика стои, да речеме, наспроти етиката на етатизмот, [на нејзината] изграденост со посредство на бирократијата. Кога би било поисправно да речеме социјалистички за еден таков сплет на односи, дали за една етика што ја носи со себеси [социјалистичкото] стоковно производство, или за нешто што треба да го претстави, како се мисли, еден мал остаток на стоковното производ-

ство, [односно да го претстави нешто друго] како пошироки рамки на социјалистички однос, кој би значел еден постојан стремеж да се надминат определени фиксирани односи на стоковното производство, т.е. да не се прифати комплетно нивната логика, туку во извесна смисла покрај таа логика и потпирајќи се врз неа да се уфрлат неопходни социјалистички корективи, кои значат нејзино извесно сечење, недозволување да се изрази докрај, а кои претставуваат една друга етичка компонента?

За да можам да се искажам поблиску за некои [од овие] работи, би сакал малку да се искажам за појдовната основа воопшто кон ова прашање. Ова би се однесувало, пред сè, за едно мое разбирање на суштината на ова. За мене моралниот процес е компонента на развојот на човечкото. Моралните процеси се однос на човекот кон себеси, кон својата сопствена природа, изразена во однос спрема другиот човек. Всушност, на моралните односи, [на моралниот] процес во извесна смисла, јас гледам како на една егзистенција на генеричките својства на човечкиот вид во свеста на човекот. Не случајно основата за формирање на моралниот процес се основните генерички својства на човекот како вид во природата. Тоа се трудот, свеста, заедницата.

Историски погледнато, сиот морал во сите формации се движи и поаѓа втемелен во овие основи. [Сè едно] дали ќе се појде од првобитната заедница, робовладетелството, аристократскиот морал итн., [во моралот] се изразуваат односите на определени општества како формации, како факт, прво спрема трудот, а оттука спрема заедницата, исто така спрема свеста. Основен израз е елементот на човечкиот вид и формите на неговата егзистенција.

Ми се чини дека од изразувањето на таа суштина не е далеку и, всушност, дека тоа е суштината и на социјалистичкиот морал. Ние имаме нешто во социјалистичкиот морал што е едно стремење напред. Тоа стремење напред изразува, всушност, една визија на едно движење, на една класа, кое своето решение го бара во развојот на човечката производствена дејност. На пример, стремеж за укинување на трудот како форма на производствениот процес на човекот, стремеж за укинување на илузорната заедница (мислам со комунизмот [во смисла на] историја), стремеж за едно слободно творештво. Кога се говори за стремежот кон комунизам, комунизмот [се сфаќа како] општество без труд како форма на производство; [исто така], комунизмот не е илузорно [општество какво] што е сето [општество] до него, што е предисторија. Исто така, [се работи] за едно слободно духовно творештво, кое дури во комунизмот во целосна мера се ослободува од она што е карактеристично за целата предисторија на човекот, т.е. од делењето на човечката дејност и на човечкото битисување во природата на база и на надградба. Маркс вели дека [во основата на човечкото] општество стои историската објективна нужност на материјалната егзистенција, на материјалното производство, како основа на егзистенцијата на човекот. Меѓутоа, [во комунизмот се работи за]

едно слободно работно време, во кое човекот, со своето творечко опредметување во природата, се изразува многу сестрано и многу унисоно и единствено. Според тоа, дури и она за што ние говориме денеска како за слобода на творештвото, сепак е подвргнато на извесна пресија од противречноста во општествената поделба на трудовите и од разединетоста на сферите на репродукцијата. Така ние, дури и во социјализмот, сме под притисок на движењето на производните сили. [Иако] сме веќе на прагот на едно ново единство на сферите на репродукцијата, тие конфликти, судири се толку силни што[дури и] ние говориме дека, всушност, сето она што е надвор од [непосредното материјално] производство претставува непродуктивен трошок за ова општество, итн. Има разни нијанси и форми во кои се огледуваат тие општествени противречности на општествената поделба на трудот.

Меѓутоа, во комунизмот, како што реков, се работи за едно слободно творештво, кое, можеби, во извесна смисла е несфатливо од становиштето на сегашнината, на нашите сегашни процеси, сфаќања и идеи. Затоа слободата на творештвото во едно социјалистичко општество е прокламирана барем во програмата.

Меѓутоа, сето тоа е всушност, да речеме, едно согледување, една визија, едни идеали, една етика, едно стремење напред, во кое јасно се согледува какви основни појдовни позиции ги изразува човекот во ваквите стремежи, т.е.токму своите основни, елементарни односи спрема трите основни форми на човечката егзистенција. И тој општ однос и во социјалистичката етика го изразува она што е општочовечко во моралниот процес на човекот. Тоа е тоа постојано продлабочување, изразување, доаѓање до најавтентично манифестирање на генеричките својства на човекот...

Социјалистичката етика, меѓутоа, не е само тој елемент. Тој е присутен, би рекол, како извесна антиципација на комунистичкото општество, но таа е истовремено и социјалистичка етика. Социјалистичкиот морал е конкретно-историски однос или решавање на тој процес спрема иднината на општеството, во кој конкретниот историски човек ги решава проблемите на својот однос спрема [своите] генерички својства на конкретен историски начин, низ конкретни историски противречности. И ми се чини дека во суштината, во основите на социјалистичката етика, доколку таа произлегува од социјалистичките продукциони и општествени односи, [лежат] пред сѐ проблемите на односот спрема општествениот труд, проблемите на односот спрема општественото битие на човекот и неговата активност (што, за мене, претставува, заедно со другото, самоуправувањето), проблемите на односот спрема условите на развојот на свеста, на односот спрема творештвото и, во потесна смисла земено, она што ние го прокламираме како слобода на науката, на културата, инсистирањето на нивната хуманистичка содржина, проблемот на борбата на мислењата како услови и атмосфера за постигање на таа слобода и нејзиното течење, итн.

Тргнувајќи од ова, од овие основи на развојот на социјализмот и на неговата морална визија, сега би сакал да се задржам на нивната историска конкретизација и манифестирање.

Социјализмот треба да реши некои крупни проблеми и за решавањето на тие крупни проблеми дадени [му] се и неколку крупни противречности. Мислам дека во однос на ова постојат две доста раширени заблуди во нашето општество. Едната е дека социјализмот не е ништо друго освен проблем на напорот на работничката класа да го реши проблемот на останатото општество. Таа е субјект на движењето и сега треба да се помачи сè друго да доведе на своја линија, да ја ликвидира класната структура, да го скрши отпорот, да ја скрши ситно-сопственичката стихија итн. Главно, социјализмот не е ништо друго освен една акција на работничката класа како суверен во тоа општество да го надрасне сето она што е надвор од неа и што претставува еден остаток од минатото.

Втората заблуда, според мене, е мислењето дека работничката класа во социјализмот го толерира присуството на старото, кое силум прилика е тука. Се работи за сукцесивноста на историскиот развиток, независно од тоа дали е тоа толеранција, или општа битка против старото, или некаде дури форми на користење на старото за поттикнување на социјалистичките процеси, како што е случајот, на пример, со стоковната форма на производството, што доаѓа, како што рековме, од една неизбежна сукцесивност на историскиот развиток, можеби од материјалната недоразвиеност на општеството, а која зависи од тоа колку трае, во колкав степен се применува и задржува едниот или другиот статус.

Мислам дека ова се заблуди кои во значителна мера ни го имаат отежнато јасниот поглед на работите. Според моите сознанија и размислувања, проблемот на социјализмот е проблем на класата. Најкрупните проблеми што социјализмот има да ги реши, тоа се проблемите на измената на класата. А во работничката класа многу нешто има да се измени. Пред сè, се работи за тоа работничката класа од една класа на потрошувачи да израсне и да се развие во една производна социјалистичка сила. Кога ова го говорам, го имам предвид следниов момент. Ние во извесна смисла имаме, да не речам, погрешни сфаќања дека работничката класа и во капиталистичката епоха е производна сила; ние го идентификуваме вршењето на физичкиот труд со производна сила. Според Маркса, производната сила на капитализмот и капиталот, и работничката класа, која го носи трудот, не може воопшто да се вклучи ни физички да врши труд освен во форма на капитал; таа е варијабилен дел на капиталот. Доведена во таква ситуација, работничката класа нема никаков непосреден однос спрема општествената организација на трудот и спрема општествената поделба на трудот. Тоа се функции на капиталот. Работничката класа на едно наемно ниво врши физички труд, отстранета од каков и да е удел и влијание врз општествената организација на трудот, доведена е во состојба исклучиво да

развива и изградува во себеси потрошувачки менталитет, менталитет на потрошувач кој дејствува и во општествениот процес на производството.

Она што социјализмот треба да го направи со работничката класа тоа е, давајќи [ѝ ги] средствата за производство, [таа да стане] примарна производна сила. Работничката класа сега треба да сфати дека производството не е вршење на физички труд, туку дека е организирање на општествениот процес на производството, обезбедување на неговата целесообразност, обезбедување економија на трудот за сметка на движењето на општествената поделба на трудот.[1]) Сето тоа се фактори во однос на кои работничката класа [во капитализмот] ниту има улога ниту интерес спрема нив да се поставува активно, зашто капиталот ја развива во таа насока. Таа е, напротив, на наемното подрачје, со наемниот труд или со односите на капиталот доведена до сопствена конкуренција и ние мораме да го прифатиме фактот дека до фазата на социјализмот работничката класа и те како усвојувала, трпела притисок на [капиталистичката] етика и на капиталот врз себеси. Откаде штрајкбрехерство меѓу работниците?! Конкуренцијата на наемниот труд го терала работникот да се однесува [исто онака] како што конкуренцијата [го тера] капиталистот да се однесува. Само антиципацијата на иднината врзана со класното битие, со класната положба на работничката класа, можела да зароди нова етика, една идеологија која можела на свесен план да му се противстави на непосредното општествено битие на работничката класа во [капиталистичките] производствени односи, да им се противстави на елементите што капиталот ги носел за неа, на нејзиното [такво] поставување во производствените односи какво што е конкуренцијата на наемниот труд.

Според тоа, работничката класа во социјалистичката епоха треба, всушност, да завладее со производните сили, а тоа значи да се развие во производна сила. Таа треба да се ослободи од етиката на капиталот, во која влегува и нејзиниот потрошувачки менталитет, во која влегува сѐ она што врз основа на трудот во светот на индивидуална егзистенција се разви во една конкуренција, која оди [наспроти] солидарноста. Во [новата етика] влегува сосем ново сфаќање и нов однос кон трудот. Од тоа дека трудот е само трошење на работната сила покрај машина, работничката класа треба да дојде до свест дека трудот е организирање на општествениот процес на производството, и тоа практично да го оствари. Мене ми се чини дека би било голема илузија да се мисли дека тоа е многу лесен процес. Ова што денеска се случува во нашето самоуправување не произлегува само од фактот дека сме стартувале во социјализмот со доста ниска материјална развиеност, макар што овие процеси многу побрзо и побезболно ќе ги измине едно поразвиено

---

1) Иако во стенограмата стои „Општествената подлога на трудот „, сметаме дека треба да стои „Општествената поделба на трудот“.

општество, со поразвиена материјална структура. Да се каже дека тоа произлегува од младоста на нашата работничка класа, дека таа треба да се формира сѐ посилна, дека треба време да се преточи итн., [и проблемот] само на тоа да се сведе, тоа би значело да се дојде до заклучок кој, всушност, води во онаа заблуда, како што реков, дека работничката класа го толерира старото, една сукцесивност на развитокот, па, според тоа, доколку таа би имала доволно развиени производни сили во свои раце, дека би можела да оди на некои елементи на социјалистички односи кои се многу поразвиени, а можеби многу блиски на она што Маркс го бара за социјалистичките односи кои се непосредно [во премин] во комунизам. Мене ми се чини дека еден таков поглед на работите би бил многу површен. Прво, поради тоа [што не се разбира] со какво битие излегува класата од непосредниот капиталистички однос преку револуцијата и, второ, поради тоа [што не е разјаснето] што претставува преодниот период, што е нејзиното битие [во него]. Проблемот на производството на работничката класа не ѝ е наметнат, тој е нејзина потреба. Затоа јас мислам дека треба да се сфати оти тоа е социјалистичко стоковно производство.

Проблемот на новиот однос спрема трудот работничката класа не можеше да го совлада со агитација и со етички проповеди на Сојузот на комунистите или на свесните сили. Во тој процес, покрај дејствувањето на свеста, мора да постои и економска принуда. Економската принуда изградува нов однос спрема трудот, формира нова социјалистичка етика во однос на трудот, во однос на заедницата, во однос на свеста. [Сето тоа го] носи стоковното производство. Во тоа се моралните премиси на законот на вредноста и за тоа би кажал нешто повеќе.

Оваа потреба на класата од стоковно производство произлегува и од друго нешто, произлегува од тоа што е социјализмот, што е преодниот период, што е битието на класата [во него]. Битието на класата е приватното присвојување. Во социјализмот работничката класа присвојува дел од потребниот труд. Јас сум доста ангажиран околу оваа идеја и правев доста обиди да ја аргументирам. Се разбира, таа за многу луѓе е многу дискутабилна, меѓутоа уште не сум сретнал, и покрај тоа што таа е дискутабилна, да се напишани некои текстови во Југославија и јавно објавени против [тој став].

По мое мислење, работничката класа седи на приватната сопственост над работната сила, врши приватно присвојување. И доколку во нешто социјализмот претставува преоден период, тоа е токму низ тоа присвојување врз основа на [таа] приватна сопственост. Од тоа битие на работничката класа произлегува и конституирањето на социјалистичкото општество врз сопственоста, произлегуваат односите на распределбата според трудот, произлегува општата оценка врз која никнува и потребата да дејствува стоковното производство. Зашто, општата утроба на стоковното производство е приватна сопственост. Но, тоа не е старо стоковно производство, зашто не е старо капиталистичко и не знам какво друго

стоковно производство, зашто не е стоковно производство на приватни производители, не е стоковно производство на приватен труд, на приватни средства [за производство], на приватната сопственост над средствата за производство, туку е стоковно производство врз општа основа на приватната сопственост, нејзина форма, т.е. [врз основа на приватна сопственост] над работната сила, на присвојувањето на произведените добра врз основа на односите на распределбата според трудот. Оттука и постојаните опасности од тенденции на приватизација во сите можни форми кај сите. Зашто, ако основниот носител на новите општествени односи е работникот и класата во такви односи, очигледно е дека никој друг не може да биде надвор од тие односи. Она што класата го прави со останатото општество, тоа е да ги доведе сите останатите на нејзината форма на сопственост, да може да стекнуваат доход, во потрошните добра, врз основа на распределбата според трудот и врз основа на приватната сопственост над својата работна сила. Според тоа, да се каже дека стоковното производство го раѓа егоистичкиот индивидуум, дека ги раѓа елементите на приватизацијата, по мое мислење е површна и вулгарна претстава за социјалистичкото општество. Тие елементи се дадени во битието на класата, во есенцијалните односи на социјализмот, и оттаму тие се репродуцираат во онаа мера во која социјалистичките односи не ќе најдат едно мерило на свое регулирање и на движење на тие односи во насока кон оневозможување на експлоатирање на трудот, кон оневозможување деградација на општествената во групна сопственост и [кон оневозможување] на други форми на приватизација што кај нас се развиваат.

Самата класа е елемент на отуѓеност и отуѓување, уште повеќе што врши приватно присвојување на посредниот труд. Додека е класа, додека е во социјализмот, таа поинаку не може да присвојува. Кога ќе го прекине тоа присвојување, тоа значи настанување на комунизмот.

Во врска со ова, мислам дека треба да се расчистат неколку работи со стоковното производство. Пред сè, многу е невнимателно, така да кажам, да се тврди дека стоковното производство е фактор на морална дезинтеграција на производителот, на [вкупниот производствен] процес [во општеството]. Јас тврдам дека тоа е фактор на развивање на *етика на здружениот труд.* Во што е суштината на законот на вредноста? Мене ми се чини, за секој што знае политичка економија, дека е тоа една економска принуда која го доведува производителот кон сè порационално и поефикасно трошење на живиот и опредметениот труд. Општеството не може да влезе во комунизам ако основната маса на општеството не создаде во себе елементарна навика за тоа, [ако тоа] не стане дел од нејзината природа и, да не кажам, [не на] свесни односи, туку да не може поинаку од своето битие да се однесува спрема трудот. За да стигне општеството до тој пат на развиток, не е доволна само свеста, без економска основа. Ние само со свеста ништо не би направи-

ле. Законот на вредноста е економска природа на движењето на производителот кон таков однос кон трудот. Во тоа е и неговата морална премиса, во штедењето на опредметениот труд, т.е. во постојаното барање за снижување на трошоците на производството. Ние не можеме етички да го поставиме проблемот: производителот да се однесува со целосно внимание спрема општествената сопственост, како спрема јавно добро, да не го растура тој труд, да не ја краде таа сопственост итн., особено да не го растура трудот преку диспропорции на општествената поделба на трудот, преку растурање на суровини, кршење на алат итн. Тоа е за нас проблем на етички принцип. [Но], економијата нема време да се игра со етиката. Тоа спаѓа во економска принуда. Законот на вредноста го тера производителот да ги смалува трошоците на производството, а со смалувањето на трошоците на производството влегува во однос спрема општествениот имот и мора да го штеди и малку средства да растура, да произведува малку шкарт, да не го крши алатот, да го продолжува [нивниот] век на траење итн.

Според тоа, економската функција на законот на вредноста се поклопува, така да кажам, со етичката компонента на социјализмот, со компонентата на социјалистичкиот однос, со воспитувањето на [нов] однос кон трудот на производителот.

Затоа стоковното производство, во основа, не е фактор на морално дезинтегрирање на производителот. Ако денеска се врши притисок на производителот за интеграција во општеството и ако ние како политика и како идеологија сме насочени кон тоа да ги отвориме економските законитости, ние тоа го правиме за да му овозможиме на стоковното производство да изврши притисок врз производителот, без да се убедуваме, да ги најде елементите и економските основи, а и да го забрза процесот на интеграција. Според тоа, покрај целата наша пропаганда што ќе ја правиме, очекуваме законот на вредноста да ја изврши таа функција. Значи тој интегрира и економски и општествени процеси, интегрира и морални процеси. Стоковното производство, законот на вредноста, не е фактор на општествено-економска дезинтеграција и на дезинтеграција на моралното битие на производителот. Ми се чини дека е многу погрешно тоа да се префрли на тоа.

Друго во врска со стоковното производство. Дали е тоа фактор кој тера, кој турка кон комерцијализација, кој ги потчинува сите сфери на дејности на стопанството, односно кој ја уназадува нивната општествена положба, нивното значење итн.? Ми се чини дека тоа е, исто така, многу погрешен заклучок. Според моето длабоко уверување, тоа произлегува од несфаќањето, од неразбирањето на суштината на стоковното производство. Стоковното производство е во оваа смисла наполно индиферентно спрема тој однос. И обратно, тоа е еден фактор кој врши секаков притисок за интегрирање на сферите на трудот, односно за добивање нивно целосно значење во целокупниот процес на производството. Ако производителот не можеме со просветување доволно брзо да го

убедиме колку е значајно да се служи со науката за да може да се одржи во современиот производствен процес, тогаш економијата и стоковното производство ќе го убедуваат во тоа. Ќе го убедат многу побрзо, многу поефикасно отколку целата наша пропаганда, и тие процеси постојано се на видело...

А што се однесува за другото, за она што велам дека [стоковното производство] е индиферентно спрема тој однос. Стоковното производство има свој закон, а се знае што е стока, се знае што е закон. Стоковното производство е апстрахирање на употребните вредности. Ако апстрахирањето на употребните вредности [значи] изедначување на производите на трудот според сложениот труд, не може да му се префрла на стоковното производство еден [негрижен] однос спрема значењето на едни или други вредности употребни за општеството. Тоа е индиферентно спрема тоа. Стоковното производство нема никаква врска со тоа што значи книгата за општеството, а што значи, на пример, столот. Тоа ги доведува тие две стоки во една корелација која ги брише употребните вредности во едната и другата. Според тоа, тоа воопшто не е виновно за тоа и нити оттука може да се изведуваат односите на општеството спрема книгата односно спрема столот. Суштината на тие односи се нешто сосем [друго], тоа се односи на предметите со кои [во корелација] стојат односите на луѓето. Треба да се согледаат односите на луѓето во општествената поделба на трудот, противречностите што постојат меѓу нив и мерилата на нивните трудови, па ќе се дојде до [соодветни] заклучоци. Единствениот однос кој во овој поглед активно го задржува стоковното производство е во тоа што тоа кој и да е човечки производ го доведува во корелација со фактичката постојна потреба во општеството. И тоа е доволно што може да го бара социјалистичкото општество од стоковното производство. Не аванс за идни и други потреби итн., туку [она] што е потреба на општеството од еден определен производ или дејности во моментот, како стои тој однос спрема дадениот производ [или дејност]. Тоа е единствениот пункт на кој стоковното производство има некоја врска, така да кажам, со проблемот на употребните вредности.

Мислам дека прашањата се посложени отколку што на прв поглед изгледаат и ми се чини кога расправаме за вакви проблеми и кога сакаме да просудиме од морален аспект каде се наоѓаме ние како општество, дали сме во конфузија или не, дали се деградираме како една општествена и морална заедница или не, би морале [да го имаме предвид] овој многу сложен [сплет] на односи и на движења.

Моралниот процес на работничката класа, кој е почеток и крај на целото движење [на социјалистичкиот морал], со оглед на сето [изнесено] е многу сложен. Ние, веројатно, не можеме да го препуштиме целиот тој процес, така да кажам, на еден автоматизам, на една [стихијна] законитост, меѓутоа, би биле слаби марксисти ако не сфатиме дека што и да било во морален поглед и во поглед на

средствата можеме да направиме а да не знаеме какви се законитостите, дали во тој поглед, во кој сакаме да дејствуваме, тие законитости ни помагаат или не ни помагаат.

Ако стоковното производство, манифестирањето на социјалистичкиот производител во форма на стоковен производител е една објективна нужност, ако е тоа однос на движење на работничката класа и ако тоа стоковно производство носи само аморалност и аморална конкуренција, ако нема длабоки морални премиси во себе за целата класа во целина, кои водат [кон резултати] независно од тоа какви се поединостите по нас, никакви наши морални преокупации и напори наспроти една етика која ја носи стоковното производство не можат со никакви напори да дадат [резултати]. Меѓутоа, свртеноста на нашиот човек спрема стандардот, неговото комерцијализирање, неговата во извесна смисла пројавена рамнодушност спрема сѐ друго што [не] е стекнување на извесни материјални комодитети, блага, да се согледува како едно, да кажам, деградирање на моралното битие на човекот, ми се чини дека е многу преурането. [Но], ми се чини дека тоа носи доста сериозни последици, за кои [повеќе] треба да размислуваме како vis-à-vis вистинските движења да ја поставиме што е можно поефикасно свесната акција на субјективните сили, отколку што би требало тоа да го примиме како еден белег кој треба да ни биде елемент на анализата на состојбите на нашето општество, на неговите карактеристики како формација.

Натаму, што се однесува до прашањето за политиката и тука има извесно доста раширено сфаќање дека таа е еден од факторите кој, покрај стоковното производство на економски план, води кон морална дезинтеграција на ова општество. Се мисли на отуѓувањето на човекот [во неа] и [на нејзините процеси] надвор од моралните движења. А второ [зошто таа вака морално се оценува, тоа е] затоа што оваа сфера на отуѓувањето носи постојано бирократски тенденции, јавување на бирократски сили, кои од гледна точка на своите позиции на привилегии и моќ се обидуваат на социјалистичкото општество да му наметнат една [своја] етика.

Јас наполно го акцептирам ставот дека политиката, доколку има врска со моралниот процес на општеството, може да биде многу морална. Со што треба да се просуди таа нејзина моралност? Мене ми се чини дека во континуитет, независно од бирократските девијации и противречностите што ги имаме, во основа, во една генерална линија имаме една многу морална политика, која е свртена спрема револуционерниот процес на нашето општество.

Второ, мислам дека политиката треба да ја [проценуваме] само [според] нејзиниот делокруг на работата, [односно според тоа] како ние сфаќаме дека таа треба да ги оствари реалните простори на општеството за слободен развој на општествено-економските односи. И сега кога тоа политиката го прави со самоуправувањето и со овој економски систем што го имаме, се јавија главните критики против политиката токму поради тоа што го направила.

Зашто, се смета дека тој систем што таа го гради води кон морална дезинтеграција на општествената база. Ми се чини дека тоа е многу големо недоразбирање. Тоа што е квалитет на нашата социјалистичка политика, на оваа заедница, се зема како нејзин генерален минус...

Што се однесува до прашањето дали политиката е фактор на остварувањето на [моралните] процеси, ми се чини дека едно марксистичко приоѓање кон тоа прашање мора на овој проблем да му даде вистинско место. [Се работи за тоа] дека политиката има можност да прокламира еден систем и да направи една еманципација и да отвори движења во општеството. [Но], ако таа не е реална, може многу брзо да стане аморална, освен [со] тоа што ги залажува масите, [и] со самото тоа што ја загрозува иднината на движењето на класата доколку не е реална. Меѓутоа, ако оваа [функција] на чело на класата има моќ да иницира извесни односи и а се избори за нив во едно правно и друго поставување, ми се чини дека би било погрешно од неа и исклучиво од неа да се бара одговорност за вистинското движење на односите. Тоа значи дека ние сакаме класата и целото општество да ги фрлиме на оние на кои им го оспоруваме правото да имаат власт во свои раце (што фактички и го немаат) да ги владеат процесите. Според тоа, мислам дека е можно, и ништо не е неисправно и аморално, да пројицираме извесни работи, зашто ова општество не би имало перспектива ако тоа не го направиме уште во нашата програма. Но, да поставуваме прашања што станува и зошто ние не сме на висина на нашите програми — ми е чини дека така можат граѓаните да расправаат, а не марксистите. Зашто, не постои во општеството нешто што може да се отвори како сознание, да се постави како основа на развитокот, а веќе утредента да се очекува готов модул, направен со сите можно односи. [Тоа значи] да се игнорира целиот процес на развитокот и противречностите низ кои мора да мине.

Ова општество, [на пример], како социјалистичко општество, не може а да не запише во својот Устав дека секој човек има право на работа во оваа земја. Да се обвини политиката [за тоа] што [тоа го] запиша во Уставот [а] во земјава има невработеност, ми е чини дека е навистина без врска да се суди за стварноста и политиката. Но, таа би била длабоко аморална ако би прифатила, доколку носи извесни одговорности за општеството, и бо дозволила на општеството и на класата да развие тенденции „во име на хуманизмот" да ги вработи [сите невработени] и да го врати целиот развиток назад на она што било, односно да ги отсече можностите за равиток... Во што е суштината? Суштината е во тоа дека оваа револуција трае, дека оди низ грчеви, дека се движи низ противречности и дека бара свои жртви. Ако ова општество, оваа класа не се способни низ овие противречности да се бараат и да ги носат ризиците во оваа битка, од секоја работна заедница до [целата заедница, таа битка] не може да се избори. Како да се избори битката против бирократизмот и етатизмот без скршени глави. За да ја совлада

бирократската узурпација еден работен колектив мора да скрши пет-шест глави на оние што узурпираат. Ако тие глави не ги скрши, тој мора да поднесува жртви, мора да биде стадо на овци што ги водат овновите. Таа битка може да ја реши само работниот колектив, независно од целиот систем на самоуправување. Може многу фино и во сите закони да биде запишано, но создавањето конкретен социјалистички однос зависи само од непосредната општествена акција на работничката класа, и тоа при секоја работна заедница. И не можеме да кажеме, уште, дека законот и системот не чинат ако во еден работен колектив имаме стадо овци, заедно со комунистите. Штом има овци мора да има и овен кој ќе ги води. Ако [сакаат] да бидат овци, тоа е нивни проблем и општеството [за тоа] не е виновно.

Друго е прашањето како ние можеме да ја водиме таа битка. И Сојузот на комунистите како целина мора да се сврти спрема неа. Од гледна точка на Сојузот на комунистите битката во одделни колективи не може да биде битка само на тој колектив. Зашто тој честопати не е моќен да ја совлада таа битка, туку мора со целиот [Сојуз на комунисти] да ги разбива [отпорите]. Еве, земете [го примерот] во Пробиштип.[2]) За да разбиеме една група од пет души мораше да се ангажира целиот Сојуз на комунисти од Македонија и тоа многу тешко го извлековме: со целосно убедување, со наполно директен притисок на диктатурата на пролетаријатот, да кажеме, на административен начин. А тоа моравме да го направиме поради тоа што целата општинска организација не беше во состојба да ја избори битката со тие пет души. Веројатно такви работи има [уште во] заедницата.

Кога говориме за многу од овие прашања мораме и тој момент да го имаме предвид. Јас мислам дека збирот на целото [социјалистичко] движење има низа основни противречности од кои не може да се откине и во рамките на кои мора да се посматра етичкиот процес. На пример, ние се обидуваме да станеме демократско општество. Да станеме демократско општество треба работничката класа да стане свесна социјалистичка производна сила. Без тоа не можеме да станеме демократско општество. А што значи тоа? Таа, како потрошувач, да не се лакоми само по правата, туку мора правата да ги изведува од своите обврски. Тоа мора да го направи и во работниот процес, и во распределбата, и во самоуправувањето. Според тоа, етичкиот процес подразбира едно единство на правата и обврските и акција за тоа што ние мораме да ја постигнеме во општеството. Кога класата и работниот колектив ќе сфатат дека мора да ги развијат производните сили за да ги остваруваат правата и дека во извршувањето на обврските

---

[2]) Во Пробиштип, во 1965 и 1966 година, беше расчистуван, во тоа време мошне познат, случај на локалната бирократска узурпација и групашење. За него Мито Хаџи Василев опстојно пишува во статијата *Реорганизацијата на СК — Придонес за поефикасна акција на комунистите,* објавена во неговите „Дела“, том III, изд. „Комунист“, Скопје 1982, стр. 341-355.

лежи автоматски остварувањето на нивните права и дека не можат да ги остварат правата ако не ги извршат обврските, тогаш ние сме добиле многу крупна етичка битка во ова општество и тоа е веќе свесен однос на класата.

Второ, нема етика таму каде има инерција, пасивност. Етиката [бара таков] однос во општеството кој ги води работните луѓе и сите фактори и човекот да се пројавуваат како општество, како субјект, како битие на општествен план, а не како приватен индивидуум кој [само] врши труд при машината и ништо друго не му се поставува [како задача, ништо друго не се бара од него].

Според тоа, [етички се] сите елементи во нашето општество кои создаваат [услови да се надмине] бирократизмот како фактор на аморалноста [и услови] да се развие дејственото битие во човекот, не во смисла на работа, туку дејствено во смисла на општествен субјект, кој решава општествени проблеми, кој го уредува својот однос на размена на материјата со природата, целото свое творештво. Тоа е една од основите на изградувањето на социјалистичкиот морал и очигледно е дека нашите напори надвор од еден ваков курс и [надвор од] изградувањето на едно такво суштество како општествен субјект не може на етички план да дадат потребни резултати.

Исто така, проблеми на социјалистичкиот морал се да се води сметка какви реперкусии има општествената поделба на трудот. Во нашето општество постојат доста изразени противречности во општествената поделба на трудот, поради релативното осамостојување [на сферите на дејностите] и поради противречностите што постојат [меѓу нив]. Тоа доведува до една специфилкација на етиката. Пред сè, тргнете од тоа што ние сме општество во кое сè уште постои дезинтеграција на производствен план (и затоа [во него уште постои] отуѓеност, класна отуѓеност). Нема значајни и безначајни дејности; меѓутоа, секоја сфера на дејност, според едно или друго, ја смета својата дејност како приоритетна. Тој што се занимава со здравјето на луѓето тргнува од тоа дека се најважни човековиот живот и здравје и дека нема похумана и позначајна дејност од таа. Неговата етика, неговите барања и односи во општеството тргнуваат од едно такво самооценување. Тоа важи и за културата, тоа важи и за работничката класа, за материјалното производство.

Очигледно дека изградувањето на социјалистичкиот морал ќе мора да оди во една симбиоза, во едно надминување, така да кажам, на овие сферни затворања во една сопствена етика, спрема едно разбирање и сфаќање на единството на социјалистичкиот производствен процес. И колку таа компонента ќе се развие, колку [човекот] ќе почне, како резултат на нашите односи, културни, просветни, здравствени рамки во комуните или во општеството [во целост], непосредно да води сметка каква е состојбата во просветата, во културата и во другите дејности, во онаа мера во која се изразува овој процес ќе доаѓа до вистинска интеграција на општествените заедници, на општествените слоеви и на сферите на

поделбата на трудот. Ми се чини дека [тогаш] тоа соодветно ќе се изрази врз целиот морален процес на општеството кон едни, така да кажам, општоважечки етички норми, независно од тоа во кои дејности човекот работи.

Реплика

Во зачуваната стенограма од оваа дискусија во „Погледи", се наоѓа и искажувањето на Мито Хаџи Василев после забелешките што му ги упатија присутните по неговото излагање. Бидејќи не се зачувани конкретните забелешки, одговорите на Мито Хаџи Василев имаат фрагментарен карактер. Од оваа негова реплика поголемо значење за разбирање на неговите ставови има следниов фрагмент:

... Јас мислам дека нашите филозофи грешат во тоа што сметаат оти човекот во себе може да си пружи поголема слобода отколку што ја носи неговото сопствено битие. Маркс има едно многу интересно искажување. Генерациите што ќе го изградуваат социјализмот не се генерации кои ќе го изградат комунизмот. Тој смета дека генерациите што живеат во социјализам не можат воопшто да допрат до комунизмот, а камо ли да го носат.- Зошто? Еве ја дилемата на човекот. Нашето општествено битие е врзано со трудот кој решава индивидуална егзистенција. Ние сме толку засновани врз приватното присвојување што од таа кожа не можеме да излеземе. Секој од нас е морална личност и знае за многу работи на линијата на присвојувањето, но ми се чини дека ретко во општеството ќе се најде човек кој на таа линија нешто ќе си ускрати за себеси. Може себеси да се презре, може другите да ги презира, меѓутоа од тоа што му оди на линијата на корисноста, на присвојувањето, никогаш нема да се откаже...

Човековото битие е на тоа стапало и не може себеси да си пружи поголема слобода, почовечки да се однесува спрема корисноста отколку што е скроен. И затоа токму оваа генерација не може да ги решава проблемите на комунистички начин... Тоа не значи дека нашиот човек е расипан, туку дека не може да биде поинаков од она што е.Не би требало филозофијата да го тера поинаку да се однесува од она што тој е. Тоа што политиката треба да го најде [и да го стори], тоа е да создаде услови, да изгради такви паралелограми меѓусебните егоизми да се удираат едни од други, да обезбеди една [определена] насока... Постојано се говори дека не треба да ги идеализираме работите! Всушност тоа е и суштината. Човекот не е расипан, но не треба да се идеализира и од него да се бара поинаку да се однесува од она што тој може да е.

Што е, [пак], стоковното производство? Стоковното производство е мера на тоа битие и на тоа битие само тоа му соодветствува...

Ѓоко Този

# 40-годишниот развој на КМП — СКМ

## (Движење и промени на класно-социјалниот состав)

Годинава ја прославуваме четириесетгодишнината од формирањето на КПМ. Со формирањето на КПМ остварена е онаа цел за која КПЈ и Тито на Четвртата земска конференција донесе одлука во рамките на КПЈ да се формираат Хрватска, Словеначка и Македонска комунистичка партија. Историски факт е дека политиката, борбата и програмата на комунистите во секој дел на Југославија беа исти. Тоа беше Титовата стратегија за борбата, за ослободување на поробените работнички и народни маси, која поаѓаше од единствените класни и национални интереси, политиката на самоопределување на нациите, слободата и целосната рамноправност на сите народи и народности на Југославија. Формирањето на КПМ, најпрогресивната авангарда не само на работничката класа, туку и на сите национално-ослободителни сили на Македонија, истовремено значеше и пресметка со сите носители на странската доминација која за време на Кралска Југославија и Бугарското царство ја одрекнуваа самобитноста на македонската нација, ја прикриваа својата империјалистичка и хегемонистичка политика за нејзиното потчинување. Тоа е повод покрај манифестациите сврзани за прославата да се направат сестрани анализи за четириесетгодишниот развој на КПМ — СКМ во сите области од неговата активност.

Во овој прилог ќе се осврнеме на движењето и промените на класно-социјалниот состав на СКМ во изминатите четириесет години.

### 1. Детерминантите за составот на СКМ

Досегашните анализи за составот на членството на Сојузот на комунистите на Југославија, па и на Сојузот на комунистите на

*) Податоците се дадени според статистичките прегледи на ЦК на Сојузот на комунистите на Југославија и ЦК на Сојузот на комунистите на Македонија.

Македонија како негов дел (иако не ги има доволно), имаат определени позитивни достигања, меѓутоа и безброј недостатоци. Меѓу позначајните достигнувања, секако, спаѓаат: прегледот на низа значајни податоци, регистарот на т.н. сериозни прашања за пореално опишување на состојбите во составот на членството на СК, а особено на правците на движењето и др.

Сознанијата за класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите на Југославија беа често парцијални и недоволни за уочување на значењето на таа структура за политичката акција на СКМ. И не само тоа. Ова прашање беше повеќепати оптоварувано со митови и заблуди. Недостигаше увид во целината на структурата, што беше непосредно поврзана со уште посериозниот недостиг на емпириски показатели за класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите. Поткрепа за ова е сликата на слоевите во Сојузот на комунистите, според статистичката методологија што беше применувана во СКЈ до 1968 година. Според истата постоеја три модалитети, односно групации: работници, селани, службеници и други. Врз основа на статистичкиот материјал добиен со ваквиот пристап не е можно да се даде прецизна слика на социјалната основа на Сојузот на комунистите. И за денешните статистички методолошки рамки кои се применуваат во СКЈ може да се рече дека се повеќе статични, отколку динамични, повеќе парцијални отколку целосни. Пред сѐ, во нив недостигаат современи приоди во определувањето на општествените слоеви во Сојузот на комунистите, така во сегашната методологија присутно е определувањето на општествените слоеви според професионалните и квалификационите индикатори, а се запоставени многу поважни, како што се самоуправните, доходовните односи и др.

Во анализите за класно социјалната структура најсериозен недостаток (поради таквите методолошки рамки) беше неадекватниот пристап спрема структурата на членството на СК. Ваквиот приод беше оптоварен со статистички показатели или поголемо внимание им се посветуваше само на квантитативните податоци, од кои се изведуваа еднострани оценки. Ваквиот статистички пристап имаше за последица статично и неадекватно прикажување на социјалната структура на Сојузот на комунистите на Македонија. Без вистинско поврзување со социјалните односи, со општественото влијание, со распределбата на општествената моќ, со глобалната структура на општеството итн. овој пристап навистина сериозно е ограничен.

Исправувајќи ја оваа статистичка ограниченост, со т.н. квалитативен пристап на прикажувања на класно-социјалниот состав на СК (кој е применуван во некои теориски трудови), многу автори паѓале во замка не толку поради незаснованоста на своите оценки, колку поради неможноста тој да биде егзактно валоризиран. Меѓутоа, колку што првиот пристап е парцијален, останува на гол емпиризам и не успева да ги поврзе фактите во една подинамична кохерентна целина, толку вториот пристап има низа недостатоци, него-

вите оценки се засновуваат врз фрагментарни сознанија и поради тоа тој не може да биде содржински проверен и докажан. Резултатот во крајна линија е ист. Сознанијата се недоволни. Во одделни случаи неапликативни за насочување на акцијата на СК.

Сериозни критички забелешки може да се стават и на оние пристапи во некои трудови во кои се врши само споредување на социјалната структура на Сојузот на комунистите со социјалната структура на општеството и се прават обиди од тоа да се извлечат оценки за „адекватноста и неадекватноста" на класно-социјалната структура на СК. Иако овој пристап е логичен, сепак тој се сведува на просто споредување на слоевата структура на Сојузот на комунистите и на општеството. Во желбата да се зафати целината на општествените односи, низ односот на социјалната структура на општеството и класно-социјалната структура на Сојузот, се заборава, по правило, на една битна специфичност на класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите. Таа не е прост одраз на класната структура на општеството. И покрај тоа што во класно-социјалната основа на Сојузот се добива „слика на слоевата структура на општеството во мало", сепак треба да се имаат во вид две важни димензии:

Прво, Сојузот на комунистите како политичка организација, односно авангарда на работничката класа, се темели врз оние социјални сили што ја прифаќаат неговата програма и политика, а меѓу нив работничката класа е основна социјална сила, во општеството. Во врска со тоа пред сè, се поставува прашањето: *дали Сојузот на комунистите е партија на работничката класа или истовремено и подеднакво е партија на работните луѓе?* Сојузот на комунистите е партија (не во класичната смисла на поимот) пред сè, на работничката класа, а потоа партија на останатите слоеви, до колку нивните интереси не се во спротивност со интересите на работничката класа, или, поконкретно, СК е авангарда на работничката класа, но и на сите работни луѓе кои интересот на работничката класа го прифаќаат како доминантен. Определувајќи го Сојузот на комунистите како авангарда на работничката класа, не треба да се шематизира и да се става граница на процентот што треба да се достигне и да се оценува дали е таа работничка партија или не. „Постојат во светот партии кои по составот се повеќе работнички отколку нашата, но програмите не им се во онаа мера социјалистички и работнички како Програмата на СКЈ".[1]) Тоа не значи дека застапеноста на работниците во Сојузот на комунистите денес не е важно прашање, напротив, тоа е дури и стратешко.

Второ, идејно-политичките критериуми претставуваат катализатор и тоа не едноставен, околу кого се врши прекршувањето на класно-социјалната структура на СКМ. Класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите во досегашната практика

---

[1]) „Ниту во една партија и на Исток и на Запад работниците не го сочинуваат поголемиот број на членството". С. Шувар „Производствениот однос најубаво го открива влијанието на работниците", Борба, Белград, 8.VIII.1975 година.

многу не се разликуваше од структурата на општеството. И ако се знае дека обновувањето на членството на СК се врши од постојните социјални слоеви, сепак во определувањето на неговата класно-социјална структура не би можеле да се задоволиме само со простото споредување на класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите и на општеството, бидејќи без идејно-политичките критериуми се губи смислата за споредување, како и објаснувањето на природата на социјалната структура на Сојузот. Сојузот на комунистите за да би се оспособил да ја врши својата водечка улога во социјалистичкото самоуправно општество, неопходно е најпрво да обезбеди таков класно-социјален состав кој ги олицетворува стремежите на работничката класа.

Маркс и Енгелс своевремено истакнуваа дека „комунистите се борат за постигнување на најблиските цели и интереси на работничката класа, но во сегашното движење тие наедно ја застапуваат и иднината на движењето".[2])

## 2. Дијалектичкиот однос меѓу работничката класа и авангардата

Во второто поглавје на „Манифестот на комунистичката партија" Маркс и Енгелс го објаснуваат прашањето каков е односот на комунистите и пролетерите: „Комунистите не се некоја посебна партија спрема другите работнички партии. Тие немаат никакви одвоени интереси од интересите на целокупниот пролетаријат". Затоа, комунистите се борат пролетаријатот да ги освои општествените производни сили, и се стремат, како и другите пролетерски партии, во прв ред пролетаријатот да се формира како класа која има цел да ја сруши буржоаската владејачка класа и да воспостави сопствена политичка власт на работничката класа. Само на тој начин е можно да се дојде до крајната цел: укинување на сите класни разлики, сите односи на доминација и приватно присвојување во општеството.

Посебно прашање е односот помеѓу работничката класа и другите општествени слоеви, кои се историски објективно заинтересирани за промената на општествените односи, и односите на нивната авангарда — револуционерната политичка организација. Тоа е фундаментално прашање на кое обрнувале внимание основачите на марксизмот. Но, тоа прашање е актуелно и денес меѓу марксистите во Југославија и во светот воопшто, што произлегува од потребата авангардата со својата акција и став да се олицетворува во борбата за остварување на интересите на работничката класа. Основната улога на авангардата е да ги развива творечките сили на работничката класа во правец на нејзино претворање во движење кое ѝ овозможува да биде вистински носител на своите

---

[2]) Маркс К. — Енгелс Ф. (1973). „Манифест на комунистичката партија", Скопје, Студентски збор.

сегашни и историски интереси. Авангардата нема и не може да има свои посебни интереси, освен тоа што мора да обезбеди во новото општество да се остваруваат интересите на работничката класа.

Од друга страна, треба да се истакне улогата што ја има работничката класа како субјект во ослободувањето на општеството во целина. Откривање на историската перспектива која се остварува со нејзината борба за ослободување не е сознание што дошло само по себе (спонтано) туку е резултат на непосредното искуство и борбата на работничката класа. Тоа е творба на најсвесниот дел од работничката класа, на нејзината авангарда, која настојува да проникне до основите од кои поникнуваат интересите на класата, да ги открие нејзините вистински историски можности.

Од тие причини Маркс смета дека партијата на пролетаријатот — авангардата и по својот *состав* мора да биде претежно *работничка*. Во една од резолуциите на Првата интернационала се вели: „Поради обезбедување од разни малограѓански влијанија („реформистички", „буржуи — шарлатани", „политиканти" кои се продаваат) во иднина во Интернационалата да се примаат само оние американски секции кои во својот состав имаат најмалку две третини наемни работници".[3]

Овој Марксов став е израз на неговото сознание дека рушењето на буржоаското општество е ослободување на работничката класа и треба да биде дело на самата класа и поради тоа ориентацијата на авангардата на работничката класа мора да биде насочена, пред сè, кон обезбедување таков класно-социјален состав, што ќе овозможува тактиката и стратегијата на политичката борба да бидат во интерес на работничката класа.

Познато е дека во рамките на марксизмот сè уште не е конституирана целосна теорија за комунистичката партија, а уште помалку за карактерот на составот на нејзиното членство. Тоа не е причина да не се применува она што делумно постои во марксистичката теорија, практика и традиција, а и во современоста што се однесува на целината на партијата. Впрочем, таков пристап е неопходен пред сè (како обид) за да се дојде до прецизно и точно сознание, врз чија основа е можна една смислена акција. Имено, без точно проверен увид во она што е битно и што ја сочинува суштината на Партијата, не е можно да се донесуваат одлуки што можат да значат и вистински промени. Без тоа, многу прашања можат само да изгледаат дека се како вистински, и илузорни, и да се тргне во погрешна насока, или само да се „тапка во место".

Во таа смисла и спомнатиот научен пристап го вклучува и барањето на Енгелс дека на партијата ѝ е потребна „социјалистичка наука" како вистинско сознание. Марксистичкиот пристап кон партијата може да биде „непријатен", меѓутоа, духот на Енгелсовата порака мораме да го помириме „со достоинство и без нервоза", уште повеќе ако на СК му е до вистината.

---

[3] Маркс К. — Енгелс Ф. „Сочиненија", II издание, Москва, том XVII, стр. 635.

Тргнувајќи од марксистичкиот став за дијалектичкиот однос на работничката класа и нејзината авангарда, ќе назначиме дека тој однос содржи повеќе аспекти: социјални, политички, културни, етички, образовни и др.

Дијалектичкиот однос на авангардата и на работничката класа, главно, ги зафаќа клучните промени на авангардата и на работничката класа во општествениот развој кои влијаат врз нивните меѓусебни односи.

Авангардата е политичка организација која ги изразува и реализира општествените интереси на работничката класа. Тоа е една димензија на односите. Втората димензија му припаѓа на социјалното битие на работничката класа и се однесува на три вида меѓусебни односи: *прво,* врската што се воспоставува од становиштето на односите на работничката класа спрема авангардата; *второ*, положбата на авангардата спрема работничката класа; и *трето*, заемното динамично преплетување на авангардата и работничката класа.

Политичката организација што ја предводи работничката класа во борбата за остварување на нејзините историски интереси се јавува во двоен вид: првиот е оној што произлегува од нејзината улога како мисловен творечки субјект на класата, што ја обликува, развива и формулира свеста на работничката класа и сознанието на нејзините интереси; вториот вид на нејзиното постоење и дејствување е оној во кој таа се јавува како политичка организација што ја предводи работничката класа во борбата за остварувањето на нејзините интереси.

Во прилог на теоретскиот пристап „зборува" и една причина што Сојузот на комунистите на Југославија е покренувач на епохалниот проект на општествениот развој на социјалистичкото самоуправување.

Сојузот на комунистите на Југославија е револуционерна, организирана и водечка идејно-политичка сила на работничката класа и на работните луѓе во нивната борба за социјализам. Историската задача и крајната цел на СКЈ е создавање на бескласно комунистичко општество. Сојузот на комунистите во својата дејност се раководи со марксизмот, како научно-теоретска и идејна основа на својата политика и конкретна активност. Сојузот на комунистите се бори за развој на социјалистичкото самоуправување, како најдобар пат за остварување на конкретните историски интереси и цели на работничката класа, во специфични услови на изградба на југословенското социјалистичко самоуправно општество.

За остварување на овие задачи непосредно важно прашање е каков е составот на членството на СК, односно неговата класно-социјална структура. Битно е и кои социјални слоеви најмногу учествуваат во неговиот состав и какви различни категории од самата работничка класа се застапени во него. Класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите се одразува врз остварувањето на

неговата улога во општеството и врз неговото поставување спрема важните општествени прашања, што не е прашање само на сегашниот миг. Во него се соединуваат структурата на моќта, проблемот на положбата на работничката класа во општеството и долгорочните и сегашните интереси за кои се бори Сојузот на комунистите, а пред сè, прашањето *за револуционерното преобразување на општеството во целина.* Затоа, денес со право се поставува основното прашање — дали и СКМ по својот денешен класно-социјален состав (со оглед на својата класна основа) е гаранција за изразување и остварување на сегашните и историските интереси на работничката класа.

Во социјалистичкото самоуправување Сојузот на комунистите како авангарда, откри можност за самодејност на работничката класа, што е од фундаментално значење за начинот на дејствувањето, стратегијата и тактиката на СК, како и за начинот на неговото организирање како политичка организација. Таквиот курс на развој на општествените односи го насочува дејствувањето на Сојузот на комунистите кон создавање и обезбедување услови и можности за изразување на творечката дејност на работничката класа, која овозможува ослободување, а со тоа и радикална промена на општеството во целина. Оттаму произлегува дека дејствувањето на Сојузот на комунистите е првенствено мобилизаторски насочено. Сојузот на комунистите се појавува како покренувач на иницијативите за продлабочување на социјалистичките самоуправни односи, водејќи сметка за долгорочните интереси на работничката класа и за објективните и субјективните можности на општеството, овие иницијативи да ги реализира, настојувајќи притоа тие да бидат најшироко сфатени и прифатени.

Истовремено, Сојузот на комунистите е должен благовремено да реагира на сите опасности на кои наидува општествената практика, настојувајќи противставувањето на тие слабости и недоследности да добие карактер на акција на целата работничка класа. Остварувањето на таквата улога на Сојузот на комунистите на Југославија зависи од остварувањето на низа фактори, но сепак еден од најбитните е каков е профилот на неговиот состав. Имено, од тоа каков е профилот на неговото членство и колку тој се бори за остварувањето на неговите историски цели и сегашни интереси, зависи и остварувањето на спомнатите услови.

Поради тоа се определивме за теориски пристап кој нема да ја опишува класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите, туку тој состав ќе го доведуваме во врска со конкретните услови во кои тој дејствува, во функција на социјалистичкото самоуправување. Кога вака се поставуваат рамките на анализата, тогаш треба да се каже дека неопходно е да се вклучат повеќе моменти, а пред сè да се анализираат битните фактори што го обликуваат составот на СК. Класно-социјалната структура на СК се создава во сложеното дејствување во општеството и како резултат на настојувањето: членството да ги изразува интересите на работничката

класа. Уважувајќи ги мислењата дека класно-социјалната структура на СК треба да ја одразува класно-социјалната структура на општеството, со тоа дека неговата структура некогаш помалку или повеќе ќе ја одразува класно-социјалната структура на општеството, потребно е да констатираме дека Сојузот на комунистите како авангарда на работничката класа не смее да се помирува со тоа што неговата класно-социјална структура единствено ќе ги одразува промените на класно-социјалната структура на општеството. Неговата класно-социјална структура треба да има релативна автономност и да произлегува од задачите и целите што ги има во општеството. Тоа значи дека класно-социјалната структура на СК не е неважна ниту случајна туку е законит резултат на природата, карактерот и ориентацијата на авангардата. Постојат разни фактори на ова меѓусебно дејствување. Од искуства во дејствувањето на партиите, особено оние „што се на власт", можат да се назначат следниве: концептот односно визијата на самата партија; односот на партијата спрема членството; состојбата во теоретската и вкупната свест за партијата и природата на партијата и општеството; вкупните општествени промени; вкупните промени во партијата; промените во класно-социјалната структура на општеството; промените во класно-социјалната структура на партијата; свеста и мотивите на потенцијалните членови и др.

Сите овие фактори влијаат врз формирањето на класно-социјалниот состав на партијата, но не со подеднаква сила. Тие дејствуваат поединечно и во одделни периоди. Но, најчесто меѓу нив се воспоставуваат сложени односи кои заеднички дејствуваат, и затоа структурата на партијата се јавува како резултат на тоа дејствување.

Анализата што следи е обид да се утврди дејството на спомнатите фактори. Подвлекуваме дека ова е само обид, затоа што за целосно сознание потребно е истражување на сите димензии на сложениот предмет, каков што е класно-социјалниот на СК, што не може да се изврши во овој момент, туку за тоа е потребно време и нови творечки напори. Овој обид ги содржи досегашните сознанија што досега се собрани и што треба систематски да се вклопат во една целина.

## 3. Развојот на социјалистичкото самоуправување и промените во класно-социјалниот состав на СКМ

Врз анализата за движењето на составот на СКМ се чини дека навистина влијаат повеќе различни фактори, под чие влијание овој состав се обликуваше и го доби сегашниот облик. Во етапите на развојот на нашето современо социјалистичко самоуправно општество, влијанието на одделни фактори беше посилно од другите, и покрај тоа што тие дејствуваа здружено, создавајќи сложени, а во основа противречни последици. Составот на СКМ има свои корени што се протегаат во минатото; во неговиот состав пред вој-

ната, во текот на Народноослободителната војна и во етапата на револуционерниот етатизам. Сето тоа на класно-социјалниот состав на СКМ му даде значајно обележје во етапата на развојот на социјалистичкото самоуправување. Тоа значи дека сегашната класно-социјална структура на СКМ има тесни врски со структурата на СКМ во предходните етапи, но не би било добро да се запостави и влијанието врз членството на сите оние промени што се случија во различните етапи на социјалистичкиот самоуправен развој на општеството. Впрочем, се чини дека наведеното влијание е значајно и дека без него не може да се објасни класно-социјалниот состав на СКМ.

Горенаведеното е потребно да се има предвид кога се донесува оценка за тоа во каква функција е составот на СКМ, посебно неговата класно-социјална димензија, спрема развојот на социјалистичкото самоуправно општество. Пред да направиме обид да ја доведеме класно-социјалната структура во соодност со целокупното движење што го посматравме, можат да се донесат одделни заклучоци кои истовремено се и елементи за анализа на класно-социјалната структура.

Во прв ред непобитен факт е дека членството на КПМ односно СКМ многукратно е зголемено од предвоениот период до денес. Партиската организација на Македонија, непосредно пред војната, за време на одржувањето на Петтата земска конференција на КПЈ, имаше околу 300 членови. Партијата бројно растеше и се шireше, и покрај големите и честите провали и масовни апсења на членовите на КПМ. Во мај 1942 година имаше над 600 членови. Истовремено во СКОЈ имаше 1700 членови. Во моментот на ослободувањето на Македонија (ноември 1944 година) во месните партиски организации имаше 265 членови. Истовремено во воените единици во Македонија имаше над 2300 членови на КПМ. Значи во овој период на КПМ имаше околу 2600 членови. Веќе на крајот од 1945 година во КПМ имаше 6077 членови. Од 1940 година до 1982 КПМ — СКМ нарасна од 300 на 157.173 членови, или за 52,5 пати. Својот најголем пораст го доживеа во периодот од 1975 до 1982 година, кога забележа зголемување од 41,3%. Оваа етапа од развојот на социјалистичкото самоуправување е обележена со воспоставување на целосен систем на социјалистичкото самоуправување или пак период на остварување на поставките на Уставот од 1974 година и Законот за здружениот труд; во оваа етапа е обновен целиот состав на СКМ. Од 1965 до 1972 година забележано е не само мал прием на СКМ, туку и бројчано намалување на членството на СКМ. На пример, во 1965 година во СКМ имаше 68.972 додека во 1966 година тој број е намален на 68.581 член или 391 член помалку од претходната година, додека во наредната 1967 година тој број е намален на 64.781 или за 3800 членови, односно 6% помалку од претходната. Тоа се и единствени години од формирањето до денес кога СКМ забележа да го напуштат повеќе членови од колку што се примени. Тоа е периодот по донесувањето на Уставот од

1963 година кога е направен обид да се премине од делумно самоуправување во целосен систем. Периодот кога се донесе стопанската и општествена реформа која покрај почетните успеси за натамошното развивање на самоуправувањето, покажа и негативни тенденции, како што се: започна одењето на привремена работа во странство, невработеноста и познатиот IV пленум на ЦК СКЈ, одржан во 1966 година кој имаше свое влијание врз приемот, исклучувањето и напуштањето на СКМ.

Бројното зголемување на СКМ кон крајот на 1982 година, на 157.173 членови, значеше дека секој деветти жител на СРМ над 15 години или секој четврти вработен е член на СК. Минат е долг но значаен четириесетгодишен пат. Тоа е пат на длабоки општествени преобразби чија движечка, предводничка, револуционерна сила е КПМ — СКМ како составен и неразделен дел на КПЈ — СКЈ. Во сите етапи од Револуцијата што тече растеше бројот на членството, но растеа и обврските на членовите на СК. Имаше и кризни моменти, поединци отпаѓаа од редовите на авангардата, но КПМ — СКМ секогаш наоѓаше сили да отвори нови перспективи.

Денес СКЈ — односно СКМ како негов дел, по својот број е масовна партија. Тоа е последица на големиот прием што е карактеристичен, со одделни исклучоци, за целиот повоен период. Најголем прием на членови во СКМ е забележан во етапата на нормативното развивање на самоуправувањето од 1950 до 1963 година — 46% или скоро 1/2 од вкупниот прием.[4]) Особено е значајно да се нагласи дека 86% од вкупното членство се примени во етапата на социјалистичкото самоуправување, (и во него во различни етапи кога СК широко ги отвори вратите за прием на нови членови и тоа стана масовно).

Треба да се сврти вниманието и на уште еден момент кој е значаен за промената на класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите. Се работи за одлуките на највисоките органи на Сојузот на комунистите, кои директно, а понекогаш и индиректно, можат доста да влијаат врз промената на класно-социјалната структура на Сојузот. Тоа најдобро го потврдуваат годините кога ЦК СКЈ или централните комитети на републиките, па и општинските комитети, донесуваа одлуки за поголем прием во СК. Така, во СК беа прикажани, на пример: 1948 — 13.669 членови, 1957 — 6160 и 1968 година — 12.260. Кампањскиот прием во СК на нови членови со себе носи и низа други негативни последици. Овде не е од значење дали одлуките што ги донесуваа тие органи настанаа од искуството на целокупното движење или од парцијално искуство.

Еден од типичните примери е приемот во СКМ 1968 година. Повикот младината да влезе во Сојузот на комунистите и акцијата

---

[4]) Причините за најголемиот прием во СКМ во оваа етапа по наше мислење не треба да се бараат во временски најдолгата етапа туку во настојувањата СК да ја надмине положбата кога беше тесна организација и ја извршуваше власта во името на работничката класа. Таквото определување неминовно доведе до зголемување на членството.

што уследи потоа, дадоа такви резултати што за помалку од една година (за нешто повеќе од 6 месеци) беа примени над 12.260 млади во СКМ или (174.000) во СКЈ што е незабележано во поновата историја на Сојузот. Во овој случај со право би можело да се постави прашањето не само дали СК беше способен да прими и оспособи така голем број нови членови пред да бидат обезбедени, во целосна мера, неопходните услови за тоа. Значи, неподготвено се пристапи кон прием на нови членови. Основните организации дури и не регистрираа кој е примен и на крајот многу од нив како што влегуваа во СКМ така и излегуваа. Во поглед на приемот во СКМ, од наведените бројки може да се констатира: Партијата широко ги отвори вратите 1968 и 1974 година и тоа само кога на земјата ѝ се закануваше опасност од надвор. Сите други години покажуваше некоја законитост во приемот од 1000 до 2000 членови со исклучок на годините 1964, 1965 и 1966 година кога е најмал. Овие бројки покажуваат дека кога односите во СК се заоструваа во тие години беше помал и приемот на нови членови.

До зголемувањето бројот на младите во Сојузот на комунистите, тој партиски метаболизам е особено сложен и бурен. Анализите на фактите покажуваат дека од 1972 година, кога во СКМ имаше 67.083, а во 1981 година 149.620 членови, составот на СКМ е зголемен за две третини. Големиот прием во СК е сложено прашање и не може да се објасни едноставно. Постојат некои општествени ситуации во кои СК е заинтересиран за прием, каква што беше 1968 година или за време на болеста и смртта на другарот Тито. Значи постојат општествени и индивидуални мотиви. Дел од луѓето влегоа во СК и поради онаа фамозна морално-политичка подобност, меѓутоа вака голем прием не може да се објасни само со овој факт. Се поставува прашањето, зошто? Одговорот е многу посложен. Бара поширок приод и анализа на повеќе факти. Имено, се поставува прашањето, зошто расте тогаш бројот на членови на СКМ од категоријата на невработените. Одговорот овде треба да се бара во критериумите за приемот. Имено, приемот во СК најчесто се врши во училиштето, во факултетот или за време на отслужувањето во ЈНА. Никој не влегол во СКМ затоа што е невработен. За ваков процес СКМ не е заинтересиран. Обратно, СК теоретски инсистира приемот да се врши во сферата на трудот, на ниво на ООЗТ — во погоните, таму каде што според теоретскиот концепт треба да се одвива елементарниот самоуправен живот. Се случи спротивно, ваквиот прием влијаеше за измена на класно-социјалната структура и за флуктуацијата во СКМ. Големиот прием во СК ја доведе во прашање традиционалната теорија за партијата која се состои во тоа дека партијата се состои од револуционерно јадро, како организирани професионални револуционерни кандидати и симпатизери. Напротив, СК стана масовна партија, па порастот на бројот на членовите ги зголеми и дилемите: дали СК — како авангарда денес е помалу авангарда и дали треба таков голем прием.

Одговорот на овие дилеми, секако, треба да се бара во тоа дека масовноста на Сојузот на комунистите е доказ како работнич-

ката класа, работните луѓе, селаните, интелигенцијата, а посебно младите луѓе, гледаат на Сојузот на комунистите и колку доверба имаат во него и во политиката за која се бори. Покрај другото, на противниците на социјалистичкото самоуправување и на програмската определеност на Сојузот на комунистите им пречи и бројниот состав на Сојузот на комунистите.

Значи, Сојузот на комунистите може да биде помногуброен но притоа не смеат да бидат напуштени критериумите за прием, нормите за работа и партискиот живот воопшто.

Од друга страна, се поставува прашањето зашто СК, кога е толку бројно зголемен, не е во состојба да ги реши некои проблеми со кои се соочува нашето општество и социјалистичкото самоуправување на сегашниот степен од развојот, а порано кога беше помалуброен, поуспешно ги решаваше. Одговорот е многу посложен. Сојузот на комунистите — како авангарда со својата широка платформа, ги опфаќаше сите прогресивни сили во борбата за социјалистичкото самоуправување. Сојузот на комунистите по својата авангардна улога што ја има во општеството се потпираше врз сиот човечки потенцијал, кој доброволно се определи за социјализам, самоуправување, политиката на неврзувањето, братството и единството на народите и народностите, влегуваше во Сојузот на комунистите и се бореше за остварување на овие хуманистички цели.

Во таа борба наидуваше на отпори. Поради сегашните неповолни односи на силите во нашето општество, повремено доаѓаше и до застој на остварувањето на програмските цели на СК, и тоа особено задниве години и до пренагласено влијание на интересите на бирократско-технократскиот монопол во работењето и политиката на одделните органи и организации на СК. Меѓутоа, Сојузот на комунистите на Југославија, како целина, никогаш не се „потпираше“ врз тие сили. Напротив, секогаш укажуваше на опасноста од нивното влијание во СК и во општеството, а својата политика ја определуваше според интересите на работничката класа и се бореше за нивното остварување.

Покрај наведената ориентација на Партијата за прием на нови членови, има и уште една важна појава. Очигледно е дека партиските конгреси имаат големо влијание за прием на нови членови. Тогаш кога тие јасно упатуваат повик за влегување во СК, следува и прием. Меѓутоа, значајно влијание за обемот на приемот имаат и одделни органи на СК. Во таа смисла особено е корисен „методот“ на писма кој се применуваше до 1972 година. Од тогаш до денес влијанието на органите на СК за приемот е намалено.

На зголемувањето на СКМ не влијае само приемот на нови членови, туку и напуштањето и исклучувањето од СКМ. Така, во периодот од 1945 до 1982 година на исклучувањето отпаѓа 71,8% од целиот одлив, на своеволно напуштање 10,4% и на бришење од евиденција 18,8%.

Во врска со одливот неопходно е да се констатира дека ниту СКЈ ниту СКМ не преземале кампањи за исклучување на член-

ството од своите редови. Тие не организирале чистки, по примерот на Сталин, дури и тогаш кога внатрепартиските судири биле многу изразени, ниту пак кога притисоците однадвор биле силни. Ниеднаш во Партијата не е извршена замена на партиските книшки со цел од редовите да се отстранат непожелните членови.

Иако привидно е можно да изгледа дека исклучувањата од СК свесно се насочувани, сепак таква санкција никогаш не е применета. Конгресите на СК, пленумите на органите упатувале барања СК да се ослободи од оние што не се борат за партиската линија и оние што не се противставуваат на антисамоуправните појави и на опортунизмот. Меѓутоа, според податоците на исклучените може да се заклучи дека во вакви ситуации нивното влијание било помало отколку при приемот на нови членови. Влијанието на органите на СК за исклучување беше изразено и очигледно во време на внатрешните и надворешните событија какви што беа во периодот на (Информбирото — Ѓилас, Ранковиќ — односно случајот со службата за државната безбедност). Но и во тие случаи имаа ограничен домет и се сведуваа на тесен круг лица (освен во време на Информбирото).

Сојузот на комунистите на Македонија од 1946 до 1983 година го напуштиле 51894 членови. Тоа е една третина од сегашното членство. До 1963 година членовите што го напуштиле СКМ се прикажувани како исклучени, а од 1945 до 1968 година, според Статутот на СКЈ, не постоеше мерка на симнување од евиденција. Така, од воведувањето на овие статутарни мерки, од СКМ се исклучени 34373 членови, а симнати од евиденција 9612 членови. Ако се гледа по години, најмногу исклучувања од СКМ имаше во периодот од 1947 до 1956 година. Така, на пример, само во 1953 година исклучени се 5.142 или вкупно за овој период 23.895 членови, половина од вкупната бројка што го напуштила СКМ. Кога ги споредуваме бројките за одливот од СКМ треба да се имаат предвид и критериумите за исклучување во одделни етапи од развојот на социјалистичкото самоуправување. Од друга страна, се поставува прашањето, кој го напушта СК и зошто? Податоците покажуваат дека тоа се, главно, работници — непосредни производители. Во врска со тоа се поставува и прашањето, зошто од една страна кариеристи, слоеви од неработничко потекло и други, имаат интерес да станат членови на СКМ, а од друга страна, СКМ покажувал готовност да ги задржува во своите редови кога се има во вид сознанието дека помалку работници се примаат во СКМ, а и поголем број го напуштаат. Тогаш се поставува прашањето, како да се оствари работничкото мнозинство. Тоа прашање посебно се постави со голема острина по Писмото на Претседателот на СКЈ и на Извршното Биро на Претседателството на СКЈ и одлуките донесени на X конгрес на СКЈ и VI конгрес на СКМ — кога СКЈ решително се сврте кон својата класно-работничка база. Затоа до XI конгрес на СКЈ, односно до VIII конгрес на СКМ требаше да се стори се да се остварат одлуките на X конгрес на СКЈ, а посебно Титовата мисла изречена од

конгресната говорница, со која инсистираше на тоа што како животно кредо го застапуваше од првиот ден кога стана член на Партијата: „Ако Сојузот на комунистите е авангарда на работничката класа, тогаш работниците мораат да бидат во таа авангарда". Комунистите — работници најмногу придонесуваа за унапредување на практиката на социјалистичкото самоуправување и за зацврстувањето на неговите придобивки. Затоа, нивното определување за јакнење на Сојузот на комунистите секогаш значи определување за јакнење на општествената улога на работничката класа како целина, што побргу и поцелосно менување на нејзината материјална, работна и општа социјална положба, како и за развивање на социјалистичкото самоуправување. Во суштина, тоа се две страни на исти процес на еманципација на работничката класа, кои меѓусебно суштински и содржински се условуваат. Јакнењето на Сојузот на комунистите ја влече напред целата класа и практиката на социјалистичкото самоуправување, а таа од своја страна дава внатрешна смисла и насока на тоа јакнење. Во тоа е квалитетот на тој процес.

Сложеноста на времето во кое живееме, значењето на социјалните процеси и технолошкиот развој, бараат идејно-политичка авангарда која е способна не само да ги открива вистинските патишта на развојот, да отвора широки и јасни перспективи со кои ќе се надминуваат класните спротивности и ќе се создаваат услови за остварување на Марксовата визија на асоцијацијата на слободно здружените непосредни производители. За потребата од работничко мнозинство во сè никогаш не се дискутирало како денеска, дури ни кога е основана Комунистичката партија на Југославија, ниту пак на VI конгрес на КПЈ, кога се одлучуваше за тоа како СКЈ да го приспособи своето дејствување во развојот на социјалистичкото самоуправување. И во времето на реорганизацијата на СКЈ од 1967 година јасно се дефинира, зошто е потребно работничкото мнозинство. Затоа пак, „јакнењето на класниот елемент во СК доби своја бирократска интерпретација во која тоа се изедначува со монополот на СК во одлучувањето, стеснувајќи ја притоа демократската база на одлучувањето".[5])

Ни либералистичкото сфаќање „не се разликуваше многу од ова, само што на друг начин ги поставуваше работите „на глава". Според него, „работничките интереси се ставени настрана".[6]) Оттаму е нивното сфаќање дека самоуправувањето може да се развива без комунистите и како класно-неутрална (односно беспартиска) демократија. Од тоа произлезе и паролата „Партија без власт", која своевремено внесе и толку недоразбирања.

Многу е значаен и другиот момент, кој повеќепати се заборавуваше. Во досегашната практика се работи за ориентација на Сојузот на комунистите кон поголема застапеност на работници непос-

---

[5]) Пашиќ Н. (11.IV.1974) Политика, Београд, а) СК како авангарда мора да живее со животот на работничката класа.

[6]) Исто.

редни производители наспроти одделни социјални слоеви. Поради природата на своето постоење, како на целите што СК сака да ги постигне во историскиот контекст, тој се ориентира повеќе на работничката класа. Тоа е политички став и општествена потреба која зборува за неопходноста од поголема застапеност на работниците во Сојузот на комунистите. Набљудувајќи го класно-социјалниот состав на Сојузот на комунистите на Македонија и на СКЈ (каков што бил во 1971 година), се гледа дека СК не бил во онаа мера работничка партија во која би можел да биде по својата Програма и револуционерна практика, особено поради тоа што тој беше иницијатор на воведувањето на социјалистичкото самоуправување и сила која најмногу ги изразува и застапува интересите на работничката класа. Во периодот до 1968 година Сојузот на комунистите по својот состав се претвораше во партија во чии редови имаше помалку работници — непосредни производители, а повеќе од другите — општествени слоеви.

Подолго време кај нас не беше доволно јасно определен поимот на работничката класа во социјалистичкото самоуправно општество, што влијаеше да надвладее и мислењето дека има малку работници во Сојузот на комунистите. Во решавањето на ова прашање значаен придонес даде и Платформата за подготовка на ставови и одлуки за Десеттиот конгрес на СКЈ. Во Платформата е изложена дефиниција за тоа како СК гледа на тој проблем. Во неа се нагласува разликата во сфаќањата за поимите работничка класа и работни луѓе и констатира дека во определувањето на припадноста на работничката класа битно е „утврдување на положбата на поединецот во продукционите односи, односно во располагањето со условите, средствата и плодовите на својата работа". Исто така, посебно е нагласено дека „техничката и другата интелигенција, која учествува во производствениот процес во самоуправните односи, ако тоа веќе не е, станува дел од работничката класа".[7])

Од сето ова можно е да се изведе заклучок дека досега се користени недоволни и несигурни индикатори за утврдување на социјално-класното обележје на структурата на членовите на СК. Исто така, употребата на досегашниот методолошки пристап во искажувањето на класно-социјалната структура преку работничката квалификација како „класно обележје" одведе во друга крајност: од работничката класа се исклучувани социјалните категории од редовите на средно и високостручните кадри кои влијаат врз развојот на социјалистичките самоуправни односи во сферата на материјалното производство и се непосредни субјекти во него. Прифаќајќи го критериумот на Платформата дека во работничката класа спаѓаат и инженерите, техничарите, просветните работници и другите работни луѓе кои по својата материјална и општествена положба се изедначени со класичната работничка класа, тогаш

---

[7]) Платформа за подготовки на ставови и одлуки на Десеттиот конгрес на СКЈ (1975) Скопје, Комунист.

класно-социјалната структура на СКМ поинаку изгледа — околу 34% има непосредни производители од материјалното производство.[8])

Тешкотиите околу определувањето на поимот работничка класа во социјалистичкото самоуправно општество настанува и поради тоа што ултралевичарската идеологија до 21 седница на Претседателството на СКЈ упорно настојуваше да ја одвои интелигенцијата од работниците, тврдејќи дека интелигенцијата е нешто друго отколку што се работниците. За еден дел од „интелигенцијата“ беше „под чест“ да се биде припадник на работничката класа“.[9])

Меѓутоа, не треба да се има илузија дека работник се станува на тој начин што во процесот на социјалистичкото самоуправување припадниците на општеството се изедначуваат со работниците, затоа што не е само работа на распределба на материјалните добра, туку и на распределбата на општественото одлучување и моќ. Затоа, многу е тешко да се определи статистички кој е припадник на работничката класа, а кој не. Решавањето на тоа прашање би придонело во Сојузот на комунистите да се усвои и посовремена методологија на статистичко прикажување на класно-социјалната структура на СК.

Класната обнова на Сојузот на комунистите на СКЈ, односно на СКМ е посложена отколку што може да изгледа на прв поглед. Таа обнова е секако сврзана и со надминувањето на негативните тенденции кои порано се јавувале во нашето општество и чии рецидиви сé уште се присутни и денес. Пред сè, се работи за оние сили што се поразени на 21 седница на Претседателството на СКЈ и на 35 и 37 седница на ЦК СКМ, односно догматско етатистичките, анархо-либералистичките и другите антисамоуправни сили. Овие сили имаа свои корени во класно-социјалната структура на Сојузот на комунистите. Затоа, Сојузот на комунистите треба „да го помести своето тежиште кон силите на иднината“,[10]) кон модерната и квалификуваната работничка класа. Прашањето на промената на класно-социјалната структура, остварувањето на работничкото мнозинство не може да се сведе на апсолутен број или на определен процент, ниту може да се реши со кампања во краток временски период. И не се работи само за застапеност на поголем број работници, туку и за нивното марксистичко образование и идејно-политичко оспособување, кои ќе можат квалификувано и критички да учествуваат во политичкиот живот и да се борат за остварувањето на политиката на СКЈ.

---

[8]) Д. Драшковиќ, „Сведувањето на работничката класа на голема група на мануелни работници, всушност е немарксистички и ненаучно поставен проблем“. „Социологија на самоуправувањето, Белград, „Научна књига“ 1976, стр. 210.

[9]) Кардељ, Е: „Во визијата револуционери во практиката реалисти“, Сараево, Дијалог, бр. 1/1977 година.

[10]) Печујлиќ, М, „Марксистичка теорија друштва“ колективни рад, Београд, „Научна књига“ 1976, стр. 324.

Социјалистичкото самоуправување не може да се развива без идејно-политичка акција на Сојузот на комунистите. Затоа е потребно секоја средина да има силна основна организација на СК, поврзана со класната база, способна да ја мобилизира работничката класа и работните луѓе за новите односи.

Меѓутоа, се поставува сериозно прашање — зашто во целина, а и во одделни средини, опаѓа приемот на работници — непосредни производители во СК? Одговорот на ова прашање треба да се бара преку сестрани истражувања и анализи, и тоа не само со споредување на статистичките податоци одвоени од значајните промени што се случуваат во нашето општество, туку со попродлабочен приод кон суштината на тие промени. Во тие промени побрзо се зголемуваше бројот на работниците во општеството отколку во СКМ, а спротивно, СКМ побрзо се починовничи отколку општеството . Исто така, се смалуваше и бројот на селаните во СК отколку во општеството. Затоа се потребни истражувања кои ќе покажат колку причината лежи во недоволно систематската работа за обновување на членството и каде се подлабоки суштинските причини: затвореноста на некои организации; желбата да се зачува постојната состојба; секташкиот однос кон работниците; отсуството на вистинска и ефикасна акција во одделни основни организации и нивната положба на трансмисија на раководните структури во работната организација, преку кои тие ги заобиколуваат органите на самоуправувањето, настојувајќи за својата власт да имаат политичка поддршка; итн. Основни субјекти за да се остварат конгресните одлуки, да се оствари работничкото мнозинство во СК, се основните организации на СК кои треба да вршат прием на членови и тоа повеќе работници од непосредното производство. Има основни организации на СКМ кои неколку години не извршиле прием на нови членови.

Секако, не значи дека со исполнувањето на тој услов (т.е. со остварувањето на мнозинството на работници во СК и во неговите органи) само по себе ќе обезбеди Сојузот на комунистите да дејствува за остварување на Програмата на интересите на работничката класа. За остварување на програмската ориентација на СКЈ потребни се уште некои суштински компоненти во секојдневното дејствување, како што се марксистичкото образование, стручното образование на работниците и демократските односи во Сојузот. Затоа, за да можат работниците воопшто успешно да дејствуваат во остварувањето на политиката на СК, треба нивното идејно-политичко образование да биде подигнато на повисоко идејно-политичко ниво. Недоволното марксистичко образование и идејно-политичко оспособување во Сојузот на комунистите би овозможило дејствување на разни туѓи идејни и политички сфаќања, што би создавало услови за владеење во име и над работничката класа. Значи, СК треба постојано да биде на прогресивен јасен курс, да обезбедува перманентно марксистичко образование, идеолошко-политичко оспособување и внатрешните односи во организацијата

да бидат демократски. Со обезбедувањето на овие услови се овозможува работниците активно да влијаат врз процесот на развојот на општеството. Во спротивно, може да се случи, барањето за работничко мнозинство да биде само средство за манипулација со работниците во нивно име да се одлучува.

## 5. Поважни индикатори во остварувањето на работничкото мнозинство во СКМ

Постојано расте апсолутниот број на работниците во Сојузот на комунистите на Македонија.[11]) Глобалните позитивни промени сепак не даваа реална слика за остварувањето на работничкото мнозинство во СКМ. И покрај зголемувањето на апсолутниот број на работниците примени во СКМ, опаѓа нивното учество во релативниот број, како последица на тоа што истовремено е поголем приемот на членови во СКМ од другите занимања. Кога станува збор за зголемувањето бројот на членството во СКМ, треба да се има во вид и тенденцијата за влегување во Сојузот на комунистите од кариеристички побуди. Таа тенденција е помалку карактеристична за работниците, отколку за административните и раководните кадри меѓу кои последниве десетина години, особено во периодот 1972-1975 година многу често беа присутни настојувањата дополнително што побрзо да се „запишат" во СК, формално да ги задоволат критериумите за морално-политичката подобност и на тој начин да напредуваат или да се одржат на затечените раководни места.

Состојбите покажуваат дека не се остварува барањето во поглед на менувањето и подобрувањето на класно-социјалната структура на СКМ, што е покренувано на последните неколку конгреси на СКМ и на СКЈ. Има и индикатори дека СКМ во извесна мера почнува да се оддалечува од поставеното барање за постигнување на работничко мнозинство. Податоците за бројот на членството и за класно-социјалната структура на СКМ од 1973 година наваму покажуваат дека дошло до некој вид пресврт по 1968 година. Во 1973 година дојде до прекин на многу негативни текови. На крајот на 1976 година во СКМ имаше околу 93000 членови, што значи бројно зголемување на неговите редови.

Бројот на членовите на СКМ на крајот на 1973 година беше 70.626, а од тоа 8.786 работници (или 28%). Овие податоци покажуваат дека сè уште не беше постигната бројката од 1968 година. Пред V конгрес, во СКМ имаше 76.042 членови, а од нив 22.610 беа работници (или 31,4%). Учеството на работниците во вкупниот број со незабележителни разлики стагнираше пет години (од 28% во 1971 до 28,2% во 1975). Кон крајот на 1982 година во СКМ имаше 157.173 членови. Од нив работници беа 44.771 или 28,49%.

---

[11]) Во овој осврт се користени податоци за социјалната основа на СКМ, кои по својата индикативност се речиси идентични и илустративни за социјалната основа на СКЈ.

Се забележува уште една негативна тенденција во структурата на членовите на СКМ од редовите на работничката класа. Во неа доминираат висококвалификуваните работници и работниците со средна стручна подготовка. Не е случајно што КВ работници не се доволно застапени, и покрај тоа што тие се основна производна сила. Во СКМ има само 7% КВ — работници, додека ВКВ-работници има 16,1%. Значи ВКВ-работниците стекнале определени позиции од кои не сакаат лесно да се откажат, туку сакаат да ги зачуваат.

Изјаснувањето на поимот „модерна работничка" класа во суштина е сврзано со промените во производствените односи, со сè потесната интеграција на непосредните производители, како во материјалното производство, така и во општеството пошироко. Основниот интерес на СК е да ја промени својата класно-социјална структура, со цел во неа да не преовладуваат повластени професионално-управувачки слоеви, кои би сакале социјалистичкото самоуправно општество да се претвори во граѓанско општество, или јакнењето на СК да се претвори во догматско-бирократска реставрација и водечката идејно-политичка улога да се претоври во раководна. Затоа е потребно во СК да има повеќе работници и други професии од непосредното материјално производство, за да не се повтори состојбата каква што беше до 21 седница на Претседателството на СКЈ. Потенцијалните можности на работничко-класното обновување на СК се далеку поголеми од сегашното примање на работниците во неговите редови. Треба да се истакне и тоа дека има многу поквалитетни луѓе афирмирани во самоуправните односи кои можат да бидат членови на СК, а сè уште не се наоѓаат во него. Покрај веќе наброените причини, за тоа придонесува и формализираната политика на приемот. Но, тоа не е единствена, а во некои ситуации ни главна причина поради која работниците не се во редовите на СК, иако по своите квалитети можат и треба да бидат членови на Сојузот. Секако, во таа насока дејствуваат и вкупните економски, материјално-социјални и други услови кои битно ја детерминираат општествената положба на работничката класа, односно конкретните можности на нејзиното влијание во своите работни и животни средини и на поширок план. Станува збор за некои неповолни тенденции од пошироко општествено значење (особено појавите на социјалните нееднаквости во нашето општество, оптоварувањето на стопанството со преголеми давачки за потребите на нестопанските дејности, презадолженоста на земјава и др.). Од друга страна, влијае и неспособноста на одделни основни организации на СК да иницираат и да се борат за успешно и ефикасно решавање на најважните проблеми во своите средини. Тоа создава одбоен став кај некои работници кон СК, наместо мотив за влегување во неговите редови.

Барањето да се вклучи во истражувањето динамичкиот момент, да се следи развојниот правец во социјално-класната структура на Сојузот на комунистите, претпоставува вклучување и

на низа други елементи. Покрај статистичкиот однос на одделни социјални слоеви, во истражувањето треба да се вклучи и следење на промените што се случуваат, како во однос на глобалните слоеви, така и внатре во слоевите. Ако статистичкиот аспект на гледање на социјално-класната структура на Сојузот на комунистите ни дава слика на односите на одделни социјални слоеви во Сојузот во еден момент, тогаш динамичното посматрање ни овозможува да заклучиме дали, колку и што се менува во тој состав.

Овој осврт нема претензии да даде целосна оценка на сегашната класно-социјална структура на СКМ, туку само да укаже на некои покарактеристични и видливи појави што го следеа неговиот четириесетгодишен развој, а кои можат да влијаат врз идниот тек на општествените и идејно-политичките акции на СКМ.

Александар Грличков

# Националното прашање во современиот свет

Во низата нови светско-историски феномени на современиот свет од значење за вкупните меѓународни односи и за развојот на светскиот процес на социјализмот спаѓа и порастот на значењето на националното прашање, како синтетички израз на националниот интерес во неговото севкупно значење, политичко, економско, културно и друго. Станува збор за своевидната ренесанса на националното прашање, како општосветска појава, која внесува нови квалитети во меѓународните односи, во револуционерните услови во целост. Таа појава ги зафати сите современи социјални системи, системот на врските меѓу нив, а исто така и секој одделен социјален систем. Присутна е како значаен фактор во односите во рамките на воено-политичките блокови, на регионалните економски интеграции, на повеќенационалните земји. Опфаќајќи ги сите подрачја на општествениот живот, сите класи, сите социјални слоеви сакаат да бидат иманентен репрезентант на националниот интерес во неговиот тоталитет.

Во светот на политички сили и на класна борба, во многубројните стратегии на политичките и класните сили, националниот интерес се јавува и како фактор на меѓусебна борба за негово претставување, а исто така и како фактор на усогласување и обединување на националните политички сили врз поширока платформа. Противречните и конфликтните дејства што произлегуваат од тоа претставуваат мозаик од противречноста на современиот свет во кој класните и националните интереси во својата дијалектика, било во органското единство било во меѓусебната противставеност, претставуваат моќна потенција и на класната борба и на широката борба на народите од светот за национална независност и слобода.

Таквата меѓусебно условена дијалектика не ги заобиколи ни односите меѓу социјалистичките сили и социјалистичките земји. Односот меѓу класното и националното е едно од прашањата на идејните, политичките и практичните несогласувања во светот на

социјалистичките сили, посебно во работничкото и во комунистичкото движење, што е од значење за развојот на светскиот социјалистички процес, сходно со неговото влијание врз тој процес.

Се разбира, треба да се разликува дијалектиката на општествената содржина на националното прашање во современите услови, со оглед на тоа што во спектарот на неговото изразување во однос на претходниот век, мора да се издвојува различноста на неговите носители, на општествените слоеви и класи, различноста на социјалните системи, а пред се различноста на историските цели и на општествената содржина. Денеска светот не се соочува со проблемот на националното прашање само во земјите во кои процесот на формирањето на нациите и на националниот интерес е во тек со вкупната нивна внатрешна и меѓународна дијалектика. Станува збор за земјите на антиколонијалната револуција кај кои процесот на формирањето на нацијата е во задоцнување повеќе од еден век. Современиот свет се соочува со овој проблем и во земјите што го имаат решено националното прашање во минатиот век, како и во оние што делумно го имаат решено ова прашање во тој период. Исто така, во современиот свет, повеќенационалните заедници и денеска се среќаваат со проблемот на националното прашање во неговите различни видови. Тој различен мозаик — секој за себе — има свои специфични општествени содржини и општествена смисла, и, независно од тоа, во целост претставува универзална вредност на светот и на односите во него.

Борбата за остварување и за автентично презентирање на националниот интерес, во современиве услови, не заобиколи ниту еден социјален систем, иако, се разбира, се води во изменети внатрешни и меѓународни општествено-политички услови. Се води во променета политичка и економска карта на светот, под дејството не на една класа, туку на повеќе, во различни општествени и социјални слоеви, во рамките на различни класни содржини и под знамето на различни класни сили. Има повеќе носители или претенденти, класни и политички сили, кои се или сакаат да бидат носители на борбата за национална независност, за самостојност и рамноправност.А уште повеќе ги има оние што се борат и за поправедна распределба на националното богатство, за поправични меѓународни политички и економски односи, засновани врз рамноправност, со цел да се заштити својот национален интерес. Националното прашање е составен дел од социјалните револуции, суштествен фактор за формулирање на принципите на односите меѓу социјалистичките сили на различните идеолошко-политички филозофии, како и на односите меѓу социјалистичките земји. Антиколонијалната револуција, исто така како свои основни стратешки цели има национално ослободување, брза национална општествена и економска еманципација и борба за рамноправни меѓународни односи.

Современиот историски развој, неговата практика, пораките и поуките недвосмислено укажуваат на тоа дека националното пра-

шање не може да се смета само како феномен на минатото, туку и како феномен на современоста. Исто така современиот историски развој потврдува дека националното прашање не е, пред сè — како што се мислеше некогаш — феномен само на граѓанската туку и на настапувачката социјалистичка епоха. Европската мисла во минатото, а некои автори и денеска, го прогласуваа претходниот век — за „век на националноста", односно сметаа дека со настанувањето на нациите и на нивните национални држави на стариот континент, националното прашање е симнато од дневниот ред на историјата, а дека „останатиот дел од светот ќе мора да го повтори нивниот пат на капиталистичкиот, па, сходно на тоа, и на националниот развој. Се покажа меѓутоа, обратното — овој, дваесеттиов век, не само што не е помалку „век на националноста" отколку што бил минатиот, туку националниот феномен во современиве услови стана општосветски. Додека процесот на националната еманципација во минатиот век, главно, се врзувал за Европа, денеска, во овој век, тој процес доби светски димензии. И не само тоа. За разлика од минатиот век, денеска борбата за национална еманципација, за самостојност и рамноправност се води, во основа, под други класни знамиња и, по правило, има поинаква политичка и класна содржина, сè повеќе е и составен дел и на светскиот процес на социјализмот, со што добива и друга општествена смисла и историска констатација.

Порастот на значењето на националното пашање, во современиве услови, според тоа, значително ги определува општествените рамки на системите на меѓународните односи, внесува нови квалитети во тие односи. Определувачки влијае врз меѓународните, меѓунационалните односи во светот, независно од социјалните системи, врз условите на класната борба, врз стратегиите на социјалистичките и капиталистичките сили во одделни земји, врз формите на нивното политичко и идејно изразување.

Поради сето ова со право и се поставуваат прашањата: какво е значењето на националното прашање во современиов свет, кои се формите на неговото изразување, какво е неговото влијание врз развојот на вкупните меѓународни односи и, притоа, посебно економските, какви се последиците од тоа врз развојот на односите меѓу одделни земји на капиталистичката и социјалистичката провиниенција и во нивните рамки, какви се последиците за развојот на светскиот процес на социјализмот и односите меѓу класното и националното во тој светски социјалистички процес?

Одговорите на погоре поставените прашања не се ни малку едноставни. Нивната сложеност, покрај другото, е и резултат на новите внатрешни и меѓународни општествени услови кои ја карактеризираат епохата во која живееме, а за кои веќе стана збор. Марксизмот во фазата на своето настанување посебно не се занимавал со националното прашање, а уште помалку со предвидувањата на неговиот иден развој. Марксовата појдовна основа била дека националното прашање, во основа, барем во тоа време во Европа

било решено, па затоа поголемо внимание му посветил на класното прашање, на класната борба. Меѓутоа, кога се појавиле национално-ослободителните движења, Маркс не им го свртел грбот (случајот на Ирска и на Полска, на пример). Поддршката на Краковското востание, како светол пример на ослободителната борба на полскиот народ, била еден од непосредните поводи за основањето на Интернационалата. И не само тоа. Работничко-класното прашање, класната борба на пролетаријатот во целост, навистина претставувале суштествена јатка на Марксовата и Енгелсовата револуционерна платформа. Иако не може да се рече дека Маркс и Енгелс посебно се занимавале со националното прашање, тие сепак наполно не го потценувале. Со своите основни глобални определби, тие, како свое наследство, што се однесува до националното прашање, оставиле некои значајни определувачки вредности, како што се: дека националното прашање во својата основа е класно прашање, дека тие не можат правилно и успешно да се решаваат независно едно од друго, во меѓусебната отуѓеност и противставеност, туку само во еден меѓусебен дијалектички однос и единство. Оттука доаѓа и потребата за диференциран пристап кон националниот феномен во неговиот тоталитет во современиот свет, зашто тој различно се манифестира, има различни содржини, различни класни носители, како на внатрешен така и на меѓународен план.

1. „Националното прашање денеска, повеќе отколку кога и да е порано, е во прв план на светската политика" (Кардељ). Ова тврдење може повеќекратно да се образлага и аргументирано да се докажува. Зашто, националното прашање, во својата основа, историски се јавува како прашање на големите, епохални, светско-историски преобразби, како прашање на секоја револуција: буржоаско-демократска, социјалистичка и антиколонијална. Буржоаско-демократските револуции ова прашање главно го имаат решено во развиениот дел од Европа во текот на минатиот век, но не насекаде и докрај. Таму каде што националните движења, под водството на буржоазијата, успеале да извршат национално обединување, да се самоопределат и да се организираат во независна и самостојна национална држава — тоа прашање, главно, е решено. А таму каде што процесот на целосното национално осамостојување, било во форма на самостојна национална држава било во форма на слободно создадена федерација со други нации, не успеало да се доврши — таму националното прашање остана нерешено. Впрочем, едно од правилата на капитализмот и на младата победоносна буржоазија ѝ е национална држава, а „држава со шарен национален состав на населението е заостанатост или исклучок" (Кауцки). Тие „заостанатости" и тие „исклучоци" мораа да ги решаваат социјалистичките револуции, Октомвриската револуција во Русија, автентичната социјалистичка револуција во Југославија и другите социјалистички револуции, како што е Кинеската, на пример. Оттука доаѓа и едно интересно прашање. Бидејќи спом-

натите револуции беа принудени истовремено да го решаваат и националното прашање, токму поради задоцнувањето на капиталистичкиот развиток на просторите на нивните земји, поради што и претставуваа „заостанатост“ и „исклучок“ во смисла на националниот развој кој им го осигура капитализмот на другите европски и воневропски народи — дали од овој историски факт може да се извлече заклучок дека и националното прашање во социјалистичките револуции се јавува како попатно, споредно прашање, односно како „заостанатост“ или „исклучок“?

Потврдниот одговор на поставеното прашање нужно би отворил и второ: зошто социјалистичките револуции и социјализмот, односно социјалистичкиот процес како нивна практика, се појавија токму во оние земји во кои капитализмот „задоцни“, во кои немало, барем не според Марксовото сфаќање, материјални претпоставки за револуција?

Ако социјалистичките револуции, наспроти теориските претпоставки и предвидувања, сепак се одиграле, дали националното прашање било еден од суштествените фактори кој ги раздвижувал и ги поттикнувал тие револуционерни процеси што го кинеле синџирот на капитализмот и империјализмот токму таму каде што тој бил „најтанок“? Секако дека било. Ако е така, а историски факт е дека е тоа така — тогаш и „националното прашање“ морало да се јави како законито прашање на социјалистичките револуции, без оглед на тоа што е тоа решавано на различни форми и начини од една до друга револуција. Сите автентични социјалистички револуции на нашево време имаа, сходно со специфичните историски и социјално-политичките услови, и своевидна национално-ослободителна димензија, односно истовремено се бореа за социјално и национално ослободување. Тоа е општа карактеристика — од Октомвриската револуција, што ја урна царска Русија, како „затвор на народите“, преку Југословенската револуција, што го урна кралството Југославија, како унитарна држава на неслободни и обесправени народи, до Кинеската, Кубанската, Алжирската, Виетнамската и другите револуции кои претходно мораа да ги ослободат своите земји од туѓи завојувачи, па дури потоа да започнат револуционерен процес со социјалистичка содржина.

Во трите револуции, Октомвриската, Југословенската и Кинеската националното прашање се јави и како општо и како специфично нивно внатрешно прашање, како процес на ослободувањето од буржоазијата, како водечка, угнетувачка нација, односно како довршување на еманципацијата и осамостојувањето на угнетените нации во национални држави, а потоа и како создавање на заедничка држава, федерација. Така националното прашање во овие повеќенационални автентични социјалистички револуции се јави и како прашање на односите меѓу ослободените нации во заедничката федеративна држава, односно како прашање на остварувањето на националната рамноправност меѓу нациите и националните малцинства, како на државно-правен план, така и на

планот на вкупната изградба на социјалистичките општествени односи. Значи, и во теориска и во практична смисла, на дело се јави проблемот на односите меѓу класната и националната компонента на социјалистичката револуција, како проблем на изградбата на системот на општествените, економските, политичките и етичко--културните односи. Со други зборови, како проблем на односите меѓу работничката класа и нацијата, врз кој, во крајна линија, се кршеше и севкупното сфаќање на социјализмот како демократски и хуман револуционерен процес во изградбата на новото општество. Од сфаќањето на дијалектиката на овие односи меѓу работничката класа и нацијата, од сфаќањето и начинот на решавањето на многуте противречности што се натрупуваа на овој план и во процесот на „изградбата на социјализмот", зависеше не само теориското и практичното осмислување на патиштата на социјализмот по кои тргнаа тие револуции и нивното меѓусебно разликување, туку решенијата на внатрешен план (пред сè, на односите меѓу федерацијата и националните држави, на класното и националното во економските и во политичките односи) ги прејудицираа и ги определија и подоцнежните односи на меѓународен план, т.е. односите меѓу новонастанатите социјалистички држави, особено во Европа по Втората светска војна, па, гледано на поширок историски план — односите меѓу класното и националното, националното и интернационалното се јавија како составен дел на националното прашање на настапувачката социјалистичка епоха.

Се разбира, повеќекратни се конкретните форми за изразување на националното прашање во услови на социјализам, но овде се ограничуваме само на неколку негови апсекти: а) со дијалектичкото приближување и со проникнувањето на класната и националната компонента многу нации во текот на социјалистичката револуција успеаја, макар во основа, да го решат своето национално прашање: б) во повеќенационалните државни заедници, особено таму каде што сите односи во производството и во распределбата се засновуваат врз општиот унитарен централизиран државно--сопственосен монопол, националното прашање постојано одново се поставува во различни сфери на општествениот живот, како проблем на развојот на социјализмот; в) прераното отпишување на значењето на нацијата и на националниот феномен во борбата за социјализам, односно целосното запоставување или потиснување на националното за сметка на класното, доведуваше и доведува до нивно судирање и противставување, до нивна заемна отуѓеност и дивергенција во меѓународните социјалистички текови, па, врз таа основа, светот на социјализмот се соочи со нов светско-историски феномен во лицето на „социјалистичкиот" хегемонизам и други форми на доминација и г) со појавата на хегемонизмот отворен е проблемот на односите, пред сè, на државно-правен, политички и економски план, меѓу новосоздадените социјалистички држави.

Како што е познато, во 1948 година беше отворен спорот меѓу СССР и источно-европските социјалистички држави, од една, и

Југославија, од друга страна. Се разбира, тој спор има свое повеќекратно значење (за неговата идејна страна повеќе ќе зборуваме подоцна), а една од неговите суштествени димензии беше односот на националното и интернационалното во борбата за социјализам, кој, пред сè, го стави на дневен ред прашањето на рамноправни односи меѓу социјалистичките држави, т.е. — да се прифати хегемонијата или да се отфрли и да се заземе став за рамноправна соработка врз принципите на целосна национална независност и самостојност, национална сувереност и територијален интегритет и немешање во внатрешните работи. Тој спор, по Сталиновата смрт, единствено и можеше поволно да се реши врз вторите принципи. Но, тоа не значи дека со ова во светот на социјалистичките земји и во нивните односи е решено националното прашање во онаа широка смисла, како прашање на целосна национална слобода и независност на независни држави, што се гледа и во т.н. теорија за ограничениот суверенитет или во војните што ги водат меѓусебно одделни социјалистички земји.

На трасата на историскиот ôд и неговите современи тенденциски законитости, социјалистичките револуции треба, на планетарен план, да се јавуваат како моќна потенција за афирмирање на националното прашање во неговите основни содржини — како борба за национална слобода, независност и самостојност, како фактор на борба за рамноправни меѓународни политички и економски односи. Во дијалектиката на односите на класното и националното, националниот интерес се јавува и во функција на борба против каков да е облик на отуѓување, во функција на борба против каков и да е облик на експлоатација и угнетување, за целосна индивидуална и колективна слобода на луѓето како определувачки фактори на вредноста на борбата за социјализам. Во тоа е и дијалектиката во меѓузависноста на социјалното и националното ослободување. Во тоа е и дијалектиката и интимитетот, во современиве услови, меѓу борбата за национално ослободување, независност, право на избор на сопствен пат во внатрешниот развиток — и — на развојот на светскиот социјалистички процес.

Победата на социјалистичките револуции моќно ги раздвижи во социјалистичките земји, и не само во нив, стремежите на народите за национално ослободување, за национална независност, за рамноправност во меѓусебните односи независно од општественото устројство. На историската сцена на светот и на меѓународната заедница стапи националното прашање со целата своја сложеност и сè повеќе добиваше и добива во своето значење. Неговото значење не се намалува ни со доаѓањето на власт на работничката класа и со нејзината појава во улога на репрезентант, на истовремен носител како на класниот исто така и на националниот интерес. Со тоа, се разбира, националното прашање добива нови квалитети и отвора нови перспективи и хоризонти за неговото поуспешно решавање во меѓусебните однси на различни народи и народности, на различни земји.

Спектакуларниот развој на влијанието на социјалистичките сили врз развојот на политичките, економските и социјалните услови во одделни земји и забележаниот пораст на влијанието на социјалистичките сили врз односите во меѓународната заедница влијаеја националното прашање да добие во сила и да претставува позитивен фактор во современите революционерни услови на борбата на работничката класа за социјализам, како и на борбата на работничката класа за развојот на сòцијализам, како и на борбата на работничката класа за развојот на социјализмот. Новата класна смисла и содржина само ја продлабочија и ја оправдаа марксистичката определба „дека нема национално ослободување без социјално и обратно"

Се разбира, со актот на настанувањето на социјалистичките земји не се отстранети сите оние објективни фактори и субјективни услови што го забавуваат процесот на развојот на меѓунационалните односи врз принципите на независност, рамноправност, немешањето во внатрешните работи, почитување на интегритетот и др. Тој бавен процес, оптоварен од сложените и објективни и субјективни фактори кои ја репродуцираат националната нерамноправност и непочитување на спомнатите принципи, а, притоа, и посебно немарксистичките субјективни определби во практиката на решавањето на националното прашање во повеќенационалните заедници, како и во меѓусебните односи, влијаат меѓунационалните противречности и меѓу социјалистичките земји да се изразуваат во сите познати форми, па и во антагонистички, што сè заедно зборува дека објективните и субјективните услови сè уште се во моќна функција и негативно влијаат врз развојот на светскиот социјалистички процес.

2. Европските откривања и освојувања на „останатиот свет" доведоа до колонијализам, подоцна до „капиталистички универзум" и до империјалистичка „прераспределба" на делови од светот. Европските освојувачи, главно, го прекинаа и го конзервираа речиси секој развој на племенските и на народносните заедници на сите континенти, но иако го забавија или го запреа развојот на многу древни, патријархални цивилизации, главно, постари и некогаш поразвиени од европските, сепак не успеаја наполно да ги разорат и да ги уништат, иако придонесоа за физичкото исчезнување или за изумирање на многу стари етнички заедници во разни делови од светот. Колонијализмот и империјализмот, европската историја и наука, вклучувајќи го тука и марксизмот, положбата на овие поробени народи ја дефинираа како — колонијално прашање, веројатно поради тоа што во колониите не постоеја модерни нации, самоопределени во национални држави, како што беше случајот во Европа.

Октомвриската револуција како и Лениновата Трета интернационала го отворија процесот на будење и поттикнување на ослободителната борба на колонијалните народи, иако и Првата светска војна, нејзиниот тек и резултатите, „прерасподелбата" меѓу колони-

јалните царства, помалите и поголемите воени бунтови во рамките или против империјалните арамии — сето тоа во разни форми и во различен опсег и интензитет — го ширеа отпорот спрема империјалистичката хегемонија, спрема системот на владеењето и угнетувањето, а создаваа и помали или поголеми јадра на ослободителни движења, различни идеолошки конотации, од гандизмот до моаизмот, на пример, во Азија. Со еден збор, се отвори перспектива колонијалното прашање да се решава преку ослободителни движења на поробените народи.

Двете големи светски војни, особено последната, силно го актуелизираа таканареченото колонијално прашање, а таа актуализација, пред сѐ, беше резултат на самиот карактер на оваа војна. Колку и да беше почетокот на Втората светска војна резултат на спротивностите меѓу империјалистичките сили, тоа сепак не беше иста како Првата светска војна, зашто блокот на фашистичките сили, на чело со Хитлерова Германија, се стремеше да воспостави нацистичко-расно господарство над целиот свет, односно да го покори целиот човечки род. Со стапувањето на Советскиот Сојуз во оваа војна и со создавањето на големата антихитлеровска коалиција на народите, самата таа коалиција на војната ѝ даде поинаков карактер, односно двете завојувани страни беа остро поделени: на едната страна, фашистичките сили и нивните сојузници, а на другата — антихитлеровската коалиција, која, на овој или на оној начин, го опфати целиот останат дел од светот во борба против фашизмот. Во таа борба учествуваа и припадници на многу неевропски народи, на колонијални или зависни, без оглед на тоа што се бореа под знамето на англо-американските армии — во нивниот состав, или, пак, самостојно. Строго земено, во историска смисла, антиколонијалната револуција започна со создавањето на разни ослободителни движења, со легални или илегални центри и организации, со помали или со поголеми побуни и востанија во колонијалните и во зависните земји, како и со борбата против фашизмот пред и во текот на Втората светска војна, а силно се разви по оваа светска војна. Таа револуција го урна светскиот колонијален систем, ја измени политичката карта на светот, доведе на историската сцена стотина ослободени народи, кои станаа нови субјекти на меѓународната заедница. Овој ослободителен и револуционерен процес имаше различни форми и интензитет; во некои земји до слобода и независност се доаѓаше по долги и тешки народноослободителни војни, во некои, пак, преку помали и еднократни побуни и востанија, а во некои по мирен пат, со преговори и со спогодби, зависно од односот на внатрешните и на меѓународните сили, кој го забрзуваше или забавуваше распаѓањето на европските империјални царства.

Антиколонијалната и антиимперијалистичката револуција на народите на азиските, африканските и латиноамериканските простори — навистина, во различни историски и општествени форми — примаше карактер на народноослободителна борба за нацио-

нална слобода и за независност на народите, односно некогашното колонијално прашање прерасна и постојано прераснува во национално прашање, зашто антиколонијалната револуција отвори бурни процеси за настанување на нации во довчерашните колонијални земји или, пак, го доврши нивното дозревање и конечно афирмирање во полуколонијалните и зависни земји. Веќе самиот овој факт, сам по себе, на актуализацијата на националното прашање во современава епоха ѝ дава универзален карактер и ова прашање непосредно го врзува и го вклучува во борбата за мир, прогрес и општествена преобразба — во крајна линија, во повеќе земји. Тој бурен процес на настанување и формирање на нации во новоослободените земји изискува подлабоки и посестрани истражувања — всушност допрва треба да ги добие вистинските научно-истражувачки и теоретски основи, зашто класичното марксистичко историско наследство за настанувањето и за развојот на модерните нации и за националното прашање настана, главно, врз европското историско искуство. Ова, се разбира, не е пригода да го истражуваме и теориски да го образложуваме тој процес на настанувањето на нациите во тие земји, но сепак неопходни се неколку забелешки.

Марксистичката теорија веќе одамна даде одговори на прашањето за настанувањето и за развојот на модерните нации во Европа, па и за самата теориска дефиниција за нацијата, без оглед на помалото или поголемото слагање или неслагање околу оваа дефиниција. Според Едвард Кардељ, на пример, нацијата е специфична народна заедница, настаната врз основа на општествената поделба на трудот во епохата на капитализмот, врз компактна територија и во рамките на заеднички јазик и блиски етнички и културни вредности. Со други зборови, повисокиот степен на поделбата на трудот, карактеристичен за продукционите односи на епохата на капитализмот, почна да ги обединува луѓето и економски да ги поврзува во национални граници на ист начин како што општествената поделба на трудот на пониско ниво ги обединувала луѓето во локални и провинциски граници, односно во помалите средновековни државички. Почетокот на овој процес во Европа настанувал во преодот од феудализам во капитализам, односно при преодот од пониски општествени форми во капитализам воопшто, а некаде, под определени услови, непосредно во социјализам. Во некои новоослободени воневропски земји овој процес на национално конституирање и се одвивал или допрва се одвива на некој од спомнатите начини, но во повеќе земји, пред сѐ, африкански и азиски, процесот на настанувањето на модерни нации сепак оди по некои посебни, специфични патишта. Тој процес, токму во тие земји, не го повторува или воопшто нема да го повтори патот на општествената поделба на трудот во епохата на капитализмот, ниту тие земји ќе ја доживеат епохата на преоѓањето од феудализам во капитализам, но очигледно е дека мораат да достигнат (и веќе достигнуваат) некој определен, на себеси иманентен степен на

општествената поделба на трудот, кој веќе ги обединува луѓето во пошироки размери, ги разорува и ги надминува разните племенски и феудални општествени форми и односи. Се разбира, тие заостанати и патријархални општествени форми и односи, во исто време, се и кочница на тој процес, го спречуваат внатрешното економско и политичко поврзување на народот, често се и извор на внатрешни недоразбирања и судири, така што го спречуваат поврзувањето и соединувањето на племиња и народи со ист или со сличен етникон на јазикот, со исто или со слично културно подрачје, а со тоа и настанувањето и развитокот на единствена национална свест. Тој процес на настанување на национални колективитети и единствена национална свест достигна различно ниво од една до друга земја, но сосема е евидентно дека тој е незадржлив, дека сè пошироко ги мобилизира луѓето и народите кои се будат и се креваат од најтешките форми на заостанатост, односно дека националната идеја, во своите најразлични форми, сè повеќе завладува со нивната свест. А кога националната идеја, рефлектирана, пред сè, во облик на сознание и свест за националната слобода и независност, еднаш ќе победи, тогаш таа станува дури и независна од објективните фактори што ја создале. Како апстракција, како свест и сознание за националната самобитност, таа станува самостојна и универзална економска и културна моќ, која ги револуционира и ги буди народите без оглед на степенот на нивниот општествено-економски развој. Таква историска улога, всушност, одигра националната идеја во големата антиколонијална и антиимперијалистичка револуција на народите, во политичките движења во тие земји, а таква улога игра и денеска, како една од доминантните идеи на нашиов век, под чиј знак милиони луѓе на нашава планета се борат за поправедни, подемократски, порамноправни и похумани односи во светската заедница.

Со пропаѓањето на колонијалните и на империјалните царства, ослободените народи извојуваа право на создавање на свои самостојни држави; тие, во еден релативно краток период и ги создадоа, што го забрза и го забрзува нивниот внатрешен развиток во смисла на нивно формирање во модерни нации. Тоа во минатото важеше и за многу нации кои се денеска развиени. Постоењето на феудални државни творби беше мошне важен фактор во настанувањето на оваа или онаа нација, зашто тие го забрзуваа тој процес, иако некаде го забавуваа, особено таму каде што пречки за нивното обединување беа крунисаните глави и феудалното благородништво, но тука, пред сè, се работеше за лична превласт. Меѓутоа, апсолутната потчинетост на народот под туѓо феудално господство суштествено го забавувала тој процес, го слабеела и го пресекувала внатрешното поврзување на интересот на тој народ, а со тоа и појавата и развојот на неговата национална свест. Потчинетоста под туѓинецот, според тоа, била една од суштествените причини за општественото заостанување на секој таков народ, а самото заостанување ја закостенувало неговата експлоатација од

страна на развиениот господар. Тоа е историско искуство на одделни наши народи и на многу народи во Европа.

Колонијализмот и империјализмот, меѓутоа, во своите огромни царства ја универзализирале таа потчинетост и на малите и на големите народи; тие, речиси, го прекинале секој историски развој на тие поробени народи, во голем број случаи дури и наполно го конзервирале на она ниво на кое и го затекнале, ги згнетиле во племенски заедници, ги разурнале и ги издвоиле одделните етнички групи, го запреле секој нивни духовен развој, оневозможиле создавање на литературен јазик и развој на културата и, што е можеби најзначајно, со административна колонијална управа распокинале и раздвоиле одделни исти или слични етнички и културни подрачја, особено во Африка и Азија. Се случило така што таквите подрачја имале по два или повеќе колонијални господари, односно различна колонијална управа, а во некои области воведувана е и помошна домородечка администрација од домашната реакција, кое според системот „раздели па владеј" им овозможувало на колонизаторите подобро да владејат.

Ослободителните движења во некои делови на Азија и Африка успеаја или успеваат да го совладаат таквото наследство од колонијализмот, односно таму каде што органски го поврзаа колонијалното со своето национално прашање тие и создадоа релативно хомогени национални држави, кои претставуваат најадекватна историска рамка за слободен развиток на нацијата. Создавањето на државни заедници — начелно земено — суштествено придонесува и го забрзува процесот за создавањето на нациите во новоослободените земји, а таму каде што народите без некои посебни тешкотии успеаја да се самоопределат во национални држави, таму се создадени и поволни услови за релативно побрз и самостоен развој на нациите. Таму, всушност, создавањето на национална држава, пред сè, се изразува како право секој народ самиот да решава за внатрешното уредување на својот национален живот и за својот однос спрема другите народи. Меѓутоа, постојните, веќе создадените државни заедници не се насекаде и „чисти" национални држави, со оглед на веќе укажаното наследство на колонијализмот, а и на фактот дека крахот на колонијализмот и ослободувањето на тие земји и народи не настанаа истовремено, а и до слобода се доаѓало по потежок или по полесен пат, односно со долга ослободителна борба, со еднократен преврат или со меѓународна спогодба. Сите овие околности создаваат и определени тешкотии во процесот на внатрешната изградба на одделни нации и нивните државни заедници, а раѓаат и проблеми во нивните меѓусебни односи, па и територијални спорови и судири, било поради тоа што одделни етнички и културни подрачја понекаде не се поклопуваат со новосоздадените државни граници, или, пак, такви држави има повеќе на едно такво подрачје. Се разбира има и робување на извесни заблуди, било од етничка било од религиозна природа, како што се, на пример, панарабизмот, или исла-

мизмот, па и делба на овој последниов на шиитизам и сунитизам, итн.

Но, без оглед на сите овие нерамнини и тешкотии, било од внатрешна било од надворешна природа, на кои наидува процесот на настанувањето и развојот на нациите во новоослободените земји довчерашни колонии, полуколонии и зависни земји, самиот тој процес — глобално, во светски размери гледан — неминовно е поврзан со определен степен на општествениот напредок, зашто самата нација и националната свест историски означуваат слобода на луѓето и на народите како составен дел на личната човекова слобода и претпоставка за општа човечка еманципација. Навистина, националните движења, насекаде и по правило, во зависност од поголемото или од помалото учество на народните маси во него, добиваа карактер на општонародна борба. Таквите движења во колонијалните земји и можеа да победат, зашто беа дело на најшироките маси, а оние политички групи и групички што се држеа секташки или резервирано спрема таквите движења историјата, без оглед на нивната ваква или онаква идеолошка фразеологија, ги отфрли или ги турна на своите маргини. (Тоа беше, на пример, случајот со реакционерните групации кои им служеа на колонизаторите, па дури и со одделни комунистички партии во некои колонијални земји.)

Според своите социјални сили и нивните цели овие национални движења помалку или повеќе беа хомогени, односно беа хомогени во онаа мера доколку целите „народи беа пролетери“ (Секу Туре), а беа дотолку хетерогени доколку во тие земји постоеше каков-таков социјален развој и социјално-класна диференцијација. Но, и како социјално-хетерогени, ако се изземат реакционерните сили кои беа производ на колонијалниот режим, тие национални движења, ако може така да се рече, имаа две фази во својот развој. Прва кога, наспроти својата хетерогеност, успеваа да остварат единство и револуционерен крах на колонијално-империјалистичкото владеење и, втора кога, со стекнувањето на слободата и независноста и со создавањето на државни заедници, процесот на националната еманципација симултано отвори и процес на социјална еманципација. Низ оваа втора фаза токму проаѓаат повеќето поранешни колонијални земји, а таа неминовно на внатрешен план ги отвора и ги заострува и проблемите на социјалната диференцијација. Тоа, само по себе, се рефлектира и врз планот на националната изградба, односно на процесот на националното конституирање, на проблемите на општествениот и економскиот развој, а сето тоа влијае и врз внатрешната класна и политичка борба, врз големите социјални праместувања и прегрупирања. Тие процеси некаде веќе далеку отидоа, некаде доведоа до создавање на социјален блок на сите работни слоеви со младата работничка класа, некаде, пак, плебејските маси настојуваат да ја задржат својата положба на носител на националниот интерес, но процесот на социјалната диференцијација пречи во тоа, а некаде таа диферен-

цијација во пошироки размери овозможува класна борба во веќе оформените нации меѓу поседничките и работните класи и слоеви. Тие процеси, и според обликот и според интензитетот, се различни од една земја до друга, а заедничкото им е токму тоа што со победата на големата антиколонијална и антиимперијалистичка револуција на народите некогашното колонијално прашање органски доби значење на национално прашање кај огромното мнозинство народи на сегашната светска заедница. Националното прашање на тие народи се изразува во два вида: прв, како процес на национално обединување, односно создавање модерни нации и нивни најадекватни државни заедници и, втор, како проблем на зачувување на националната самостојност и независност и како прашање за промена на постојните нерамноправни меѓународни економски и политички односи.

Во вкупното нејзино значење антиколонијалната револуција и нејзините политички, економски и социјални цели колосално влијаеја врз порастот на значењето и влијанието на националното прашање во системот и во структурата на меѓународните политички и економски односи. Антиколонијалната револуција им даде замав на сите дотогаш потиснувани и придушувани потенции кон побрзо конституирање на племенските народносни заедници во нации. Со победата на антиколонијалната револуција отворен е широк, иако, како што рековме — задоцнет процес на конституирањето на племенските заедници во нации. Тој процес му дава силен печат и на самиот развој на антиколонијалната револуција и на нејзините социјални содржини. Бавноста на конституирањето на овие народи во нации сепак во ништо не ги намали нивните стремежи пред народната заедница преку својата државна заедница да истапуваат во одбрана на своите заеднички, национални интереси. Новите водечки општествени сили во новоослободените земји се борат да обезбедат политичка и економска рамноправност во системот на односите во меѓународната заедница, да остварат забрзан развој на материјалните производни сили, забрзани промени во структурата на стопанството, во социјалната структура на населението. Тешкиот и сложен, а понекаде и болен процес на формирањето на нациите во овие земји, спречуван од неоколонијалистичките притисоци, не го намали значењето на заедничкиот интерес во оваа фаза од развој изразен, како што рековме, како државен интерес.

Тој сложен процес, националното конституирање и формулирањето на националниот интерес на земјите на антиколонијалната револуција, не можеше да ги заобиколи ни сопствените противречности на различните провиниенции. Поделеноста на етничките заедници, колонијалното цивилизациско и кутурно влијание врз нив го отежнуваат процесот на конституирањето на нациите, подобро речено го прават посложен. Не помало значење за овој процес имаат и различните опции на внатрешното општествено уредување, засновани врз различни политички и идеолошки филозофии.

Не помало значење има и присуството на надворешните фактори и влијанија, на блоковските и идеолошките агломерации, кои во тие процеси ги вградуваат своите позитивни но и негативни импулси и содржини, особено во функција на своите нови неоколонијалистички и хегемонистички стремежи, во дадените меѓународни услови, да поттикнат нови делби, како што е, на пример, поделбата на интересни сфери.

3. Националното прашање е тесно поврзано и за политиката и за движењето на неврзувањето. Самиот израз „неврзување" во доволна мера не ја објаснува содржината на оваа меѓународна политика, зашто тој е повеќе израз и објаснување на нејзиното историско потекло отколку на нејзинава општествено-историска улога во современиот свет. Политиката на неврзувањето, како што е познато, се појави во периодот на таканаречената студена војна, и тоа како израз на отпорот на многу земји против блоковската поделба на светот и блоковската хегемонија над народите, како и против опасноста од нова светска војна во која светот го туркаше таквата поделба. Меѓутоа, суштината на политиката и на движењето на неврзувањето не можат да се редуцираат, а уште помалку да се ограничат само на таквата улога, зашто имаат подлабоки корени и значење во стварноста на светот во кој живееме. Појавата на неврзувањето, земена во целост, во прв ред е израз на новата положба на современата нација, на нејзината улога и на нејзините стремежи за слобода и независност, за самостоен национален развиток.

Современите народи односно нации живеат во еден сложен и противречен свет, свет кој се наоѓа во големата епоха на преминот од капитализам кон социјализам и комунизам. Во дијалектичката противречност на оваа преодна епоха, токму националниот феномен, или, уште подобро, националниот интерес, стана и сѐ повеќе станува доминантна идеја, зашто завладеа со свеста на милиони луѓе, па и самата стана материјална моќ на историјата, движечка сила на субјективните фактори на огромното мнозинство на човештвото. Со други зборови, современата нација, од една страна, живее и се развива во време кога дефинитивно се урнати колонијалните империи и кога на светската сцена стапија десетици нови нации (некои, како што рековме, сѐ уште се во процес на настанување) и новосоздадени држави. Но, од друга страна, со паѓањето на империите не паднаа и сите општествени облици на империјализмот и на хегемонизмот над народите; поточно, останаа неподносливите економски, политички и културни односи меѓу народите како неприфатливо наследство на историјата. Во тие наследени нерамноправни меѓународни односи содржано е и националното прашање на довчерашните колонијални и зависни народи низ целата наша планета.

Во објективната, пред сѐ, материјална и општествена меѓузависност на современиот свет се наоѓаат и можностите за неговото решавање. Колосалниот развој на производните сили, ненасете-

ните материјални и културни комуникации меѓу луѓето и народите, феноменалните придобивки на научно-технолошката револуција и на човечкиот ум воопшто, како и забрзаниот пораст на обемот и квалитетот на заедничкиот интерес на народите во одделни делови и во светот како целина — сето тоа се неминовности што ги насочуваат народите кон меѓусебна соработка, кон зближување и обединување на подрачјето на заедничките интереси. Во такви услови, кога стремежите на народите за независност и рамноправност се судираат со наследството на колонијализмот, а и со неоколонијализмот, со империјализмот и хегемонизмот и со нивните нови појавни облици, од една, и со силниот пораст на меѓузависноста на современиот свет и обемот на заедничките интереси на народите, од друга страна, односно во судирот на овие две тенденции политиката на неврзувањето настојува во практиката да пронајде и да оствари прогресивни и демократски решенија за нови односи меѓу народите. Содржината и политиката на движењето на неврзувањето постојано се ширеа и освојуваа нови простори, но, за оваа тема, најсуштествени се четири нивни константи кои заемно ги поврзуваат проблемите за положбата на народите во современиот свет, константи кои, во крајна линија, го решаваат националното прашање на народите, во потесна или поширока смисла, како национална еманципација.

а) Првата константа се однесува на пронаоѓањето на такви патишта и облици кои обезбедуваат независност, слобода и рамноправност на сите народи во светот, т.е. отстранување на сите облици на национална зависност, империјализам, неоколонијализам, хегемонизам, политика на сила и притисок, мешање во внатрешните работи на независните народи. Накратко, само свет на мир може да биде единствена алтернатива на неговата апокалипса. Само она политичко движење и само оној народ кои навистина имаат светски мир како своја врвна цел и идеал и кои својата надворешна политика ѝ ја потчинуваат на таа основна цел можат за себе да кажат дека стојат на позициите на општествениот прогрес, и на вистинска демократија и социјализам.

б) Втора константа се принципите на мирољубива коегзистенција во односите меѓу народите, без оглед на разликите во нивното општествено уредување. Тие принципи, накратко, значат дека секој народ мора да има право и можности самиот да ги избира патиштата на своето внатрешно општествено уредување. Тоа уште, посебно, се однесува на развојот на светскиот социјалистички процес, зашто социјализмот не е заокружен општествено-економски систем, туку еден историски процес, кој во различни општествени услови добива, различни облици. Според тоа, решавањето на овие прашања од внатрешниот развиток со сопствени сили и средства не е само дело на слободата и независноста на секој одделен народ, туку тоа е услов за напредокот на човештвото како целина. Секое наметнување на еден или друг систем на друг народ кој не сака да прифати таков систем, значи спречување на

прогресот на човештвото. Таквите обиди во денешно време се причина за најразлични облици на воени жаришта и судири, кои можат да доведат до светска војна. Дури ни победоносниот пролетаријат — како што констатира Енгелс — не може со оружје и со бајонети да усреќи друг народ, а со тоа да не ја загрози и да не ја поткопа сопствената победа. Често се вели дека револуцијата, како и контрареволуцијата не можат да се извезуваат и со сила да му се наметнуваат на друг народ, бидејќи тоа, по наше мислење, секогаш е контрареволуционарен акт, зашто го задржува прогресот и се заканува со војна.

Кога, пак, се вели дека станува збор за активна мирољубива коегзистенција, со тоа не се сака да се каже дека тука едноставно се работи за некој модус вивенди во односите меѓу народите со различни општествени системи, туку за активна меѓусебна соработка во сите области од животот на луѓето и народите насекаде каде што е тоа можно и каде што е од интерес на секој од нив, без оглед на разликите во општествените системи. Од друга страна, тоа не значи дека овие принципи на мирољубива коегзистенција треба да значат некој „неутрален мир под маслинки", зашто не може да се смирува она што е напомирливо во денешниов свет. Мирољубива коегзистенција не може да има меѓу угнетувачки и угнетени народи, меѓу експлоататори и експлоатирани, меѓу империјализмот, неоимперијализмот и хегемонизмот — и — народите што се стремат да бидат слободни и независни. Напротив, мирољубива коегзистенција може да постои само меѓу вистински слободни и независни народи, а тоа практично значи дека токму борбата за ослободување и независност на народите, за отстранување на сите облици на политичка и економска зависност на народите, како и непречењето на класната борба и стремежот на работничката класа за општествена структурална преобразба е првиот услов за афирмација и за стабилност на мирољубивата коегзистенција меѓу народите со различни општествени системи.

в) Третата константа на неврзаноста е борба против поделбата на светот на блокови и решавањето на проблемите на колективна безбедност на народите. Историската практика безброј пати потврди и секојдневно потврдува дека поделбата на светот на блокови не води кон мир и афирмација на мирољубива коегзистенција меѓу народите, туку кон перманентно заострување на меѓународните односи и кон војна. Покрај тоа, какви и да се идеолошките и политичките намери и целите на блоковите, агресивни или одбранбени, тие неизбежно водат кон ограничување, и, во определени случаи, кон укинување на независноста и самостојноста на народите. А сè што ја поништува слободата и независноста на луѓето и на народите е и неисториско, против општествениот напредок. Уште повеќе што проблемите на денешниов свет, па и победата на социјализмот во светот, не можат да се решат со меѓусебно судирање на блоковите. Блоковите можат само да го уништат а не да го универзализираат денешниот свет врз основите на демократијата на националните и социјалните слободи.

г) Четвртата константа на политиката и на движењето на неврзувањето е неминовноста за потемелна измена на меѓународните економски односи и движења во смисла на укинување на сите облици на експлоатација на народите и во смисла на забрзан економски развој на недоволно развиените земји, накратко — создавање нов економски поредок во светот, во кој ќе има место за непречен развој на сите, и на неразвиените и на развиените земји. Зашто, вистинска слобода на нациите во современиот свет нема и не може да има без нивна економска рамноправност, односно доколку секоја од нив не може непречено да го организира и да го гради својот национален живот врз сопствениот вишок на трудот.

Сè на сè, суштината на политиката на неврзувањето претставува борба за независност и за слободен развиток на секој народ, односно таа политика се залага за тоа секој народ врз основа на своите и општочовечките интереси да биде самостоен творец и градител на својата иднина, самостоен субјект на својата политика, а не објект и средство на туѓа политика и на туѓи интереси. (Во оваа пригода треба да се каже дека поради противречноста меѓу земјите што ја следат политиката на неврзувањето оваа цел има и свои негативни изрази како што се мешањето во внатрешните работи па до меѓусебни војни). Принципите на неврзувањето, во својата најдлабока и најширока суштина, значат афирмација на нацијата во современиов свет, зашто нејзиниот опстанок и непречениот слободен развој секогаш се врзуваат за сето она што води кон општествен прогрес, кон мир, кон демократија, кон рамноправност, а без овие претпоставки, во крајна линија, не може да се зачува мирот како најоптимален услов за прогрес во услови на постојани општествени преобразби.

4. Проблемите на нацијата и на националното прашање имаа значајно место и во работничкото движење. Сите социјалистички сили, работничкото и комунистичкото движење, социјалистичкото и социјалдемократското движење и другите субјективни сили на социјализмот мораа, природно, да се среќаваат и денеска се среќаваат со овие прашања. Националното прашање и националната политика се во центарот на нивните глобални политички стратегии. Пред социјалистичките сили, проблемот на националното прашање и националниот интерес не се поставува само како глобален фактор од значење за нивната политичка стратегија и тактика, туку и како прашање на односите на работничката класа од една спрема работничката класа од друга нација и како прашање на односот на работничката класа на индустриски развиените спрема работничките класи и работните луѓе на индустриски неразвиените земји. Се разбира, не само како изразување на солидарност, иако и тоа е понекогаш во прашање, туку како проблем работничката класа на индустриски развиените земји, посредно или непосредно, да ја користи експлоататорската положба на своите земји, што произлегува од разликите во степенот на развитокот на материјалните производни сили. Ова прашање не е ново, па според тоа ни непознато

во современата марксистичка наука. И науката и револуционерната практика постојано во минатото, а и денеска, се соочува со овој проблем во меѓусебните односи на земјите, не само кога репрезентант на класното и на националното прашање е капиталистичката класа туку и кога тој носител е работничката класа, кога е таа на власт, во раните социјалистички општества. Ефектите на системите и механизмите на светскиот пазар, на стоковното производство и на неговите законитости, со своите последици помалку или повеќе се исти. Поради тоа и националното прашање, националниот интерес, во стратегиите на борбата на работничката класа за социјализам, а особено во стратегиите на борбата за развој на социјализмот, се јавува како суштествен фактор од чие успешно решавање зависат успесите или поразите во вкупната класна борба на субјективните сили на социјализмот и на светскиот процес на социјализмот. Се разбира, не може да се изгради нова практика во рамките на доминацијата на механизмот на светскиот капиталистички пазар, но пред марксистичката наука е предизвикот да ги изградува теориските претпоставки на својата иднина. Можеби заслужуваат внимание напорите на Југославија да ги решава овие проблеми во рамките на својата земја, како меѓунационална заедница.

Како и секој светско-историски феномен, и феноменот на националниот интерес е во органски интимитет со сопствените противречности. Станува збор за објективната тенденциска законитост за интернационализација на производството, на науката и на технологијата како резултат на научно-технолошката револуција и, врз неа заснованиот, невообичаен за досегашниот развој, скоковнит пораст на производството, од една, и стремежот на нациите за брза економска еманципација, за отстранување на несразмерниот јаз меѓу индустриски развиените и неразвиените земји, од друга страна. Во отсуство на систем и механизам на меѓународни економски односи кои би обезбедувале рамноправен и рамномерен економски развој, автархијата, а тоа значи и дезинтеграцијата на светското стопанство, се јавуваат како негативна последица. Економскиот национализам со различна идејна, идеолошко-политички провиниенција станува составен дел на севкупниот систем на меѓународните економски односи.

Овие тенденциски законитости и нивните противречности имаат посебно значење за развојот на социјализмот во светот и во одделни земји. Марксистичкото наследство во делата на Маркс, Енгелс и Ленин претставува теориска основа за успешно трагање по решенија кои националното прашање, националниот интерес, би го вклучиле како составен дел на борбата на работничката класа и на сите други социјалистички ориентирани сили за свое социјално и национално ослободување. Наследството на марксизмот, секако, дава основни пристапи во решавањето на националното прашање и во современоста, иако во таа област има доста нови појави кои не можат секогаш да се објаснат со познатите марксистички ставови.

Појдовна основа на марксистичкото наследство, на почетокот од овој век, беше правото на секоја нација на самоопределу-

вање до отцепување. Ова Лениново определување пружи реална теориска основа врз која можеа да се изградуваат теоријата и практиката, општите начела и принципи, веројатни и можни, конкретните решенија на националното прашање, на националниот интерес и на неговото комуницирање со другите национални интереси во системот на меѓународните политички и економски односи во различни општи и посебни услови и етапи од развојот на светскиот процес на социјализмот. Ленин, всушност, почитувајќи ги сите релевантни фактори кои во минатото претставувале општествена рамка и го условувале формирањето на нациите и на нивните индивидуалности, ја почитувал и сета сложеност на изразувањето на националниот интерес во разни етапи од борбата на пролетаријатот за социјализам и за изградба на социјализмот, го поврзувал со национално-ослободителната борба, со борбата за национална независност и самостојност. Но, Ленин постојано истакнувал „дека марксистите не можат да ги губат од предвид силните *економски* фактори кои раѓаат тенденции кон создавање на национални држави". Тоа значи дека „'самоопределувањето на нациите' во програмата на марксистите не може да има, и историско-економско гледиште, поинакво значење освен — политичко самоопределување, државна самостојност, формирање на национална држава".[1] Од претходната анализа видовме дека таа законитост, навистина, во други услови и историски околности, не го заобиколува ни процесот на настанувањето на нациите во новоослободените колонијални земји.

Природно е што марксистичката теорија и револуционерната практика секогаш му придавале посебно внимание на националното прашање, зашто тоа во историјата на борбата на работничката класа и на другите социјалистички сили за социјализам најтесно органски се поврзува. Во сите досегашни социјалистички револуции националното прашање беше од решавачко пресудно значење во поглед на нивниот успех. Социјалистичките сили, комунистичките и работничките партии кои во своите стратегии и тактики успешно и автентично го синтетизираа односот меѓу класното и националното, успешно ја поврзуваа класната борба со борбата за национално ослободување, успеваа да остварат и социјалистички револуции. Обратно, партиите кои не успеваа или кои не можеа да остварат синтеза на класното и националното, не можеа успешно да се вклучат ни во револуцијата, па ни да станат национални сили во своите земји. Во националноослободителните борби во некои земји (Алжир, Куба и други), кои во текот на времето, од националноослободителни прераснаа во социјалистички револуции, комунистичките партии не учествуваа. Поради тоа и революционерните движења во некои земји на антиколонијалната револуција минеа без нивното влијание.

---

[1] В.И. Лењин, О праву нација на самоопредељење, Изабрана дела, књига VIII, изд. „Култура" Београд, 1960, стр. 368.

Односот спрема националното прашање беше и останува причина за многу потреси во работничкото движење во неговата бурна историја. Така, полското национално прашање, односно помошта на Краковското востание, беше непосреден повод за формирањето на Првата интернационала. Распаѓањето на Втората интернационала во 1914 година, кога социјалдемократските партии им се приклонија на интересите на своите национални буржоазии, исто така е непосредно поврзано за националното прашање и за односот спрема него. Опсежното проучување на значењето на националниот и на интернационалниот интерес, нивниот меѓусебен однос и примарните обврски на членките на таа Интернационала, беа, покрај другото, непосреден повод за расцепот на Втората интернационала.

Во новите историски услови во целост, со целиот свој интензитет и сложеност, пред работничкото, комунистичкото и воопшто пред социјалистичкото движење, пред сите субјективни сили на социјализмот, националното прашање се поставува во многузначни аспекти и како прашање на односот меѓу класниот и националниот, националниот и интернационалниот интерес во системот и во структурата на односите не само меѓу социјалистичките сили воопшто и посебно меѓу комунистичките партии, туку и на односите меѓу социјалистичките држави.

Распуштањето на Коминтерната (Трета интернационала) како единствена меѓународна комунистичка организација, условено од околностите на меѓународните прилики во Втората светска војна, во која комунистичките партии во одделни земји беа сметани само за нејзини секции, одреди на единствена организација, потчинети на принципот на демократскиот централизам во меѓународни размери, претставуваше отворање на процесот за напуштање на институционалната рамка врз чија основа и единствено можеше да се остварува спомнатиот принцип. Пролетерскиот интернационализам, како втор принцип, во системот и во структурата на односите меѓу комунистичките партии доживеа и доживува радикални трансформации. Сè поочигледна е потребата да се пополнува со нова општествена и политичка содржина, која ќе го врати националниот интерес како легитимен во системот на односите меѓу социјалистичките сили воопшто и во социјалистичките држави посебно.

Заостанувањето на револуционерната практика во новонастанатите услови, од една, и конкретните објективни околности и разлики во интересите и во условите за изградба на социјализам во разни социјалистички општества, од друга страна, се одразија врз сè поголемото продлабочување на разликите во сфаќањата на односите на класното и националното, како и на националното и интернационалното, а подоцна и во сфаќањата на „социјалистичкиот интернационализам“ односно на „доброволната интернационалистичка солидарност“. Разликите во поглед на содржината на овие принципи, на „социјалистичкиот интернационализам“ и на

„доброволната интернационалистичка солидарност", не се ни до денеска надминати во односите меѓу комунистичките партии и меѓу социјалистичките држави.

Судирот на Коминформот со Комунистичката партија на Југославија — во 1948 година — е израз на сфаќањата дека односите меѓу комунистичките партии мора да се градат врз нови начела и принципи, врз нова општествена содржина на „социјалистичкиот интернационализам" според едно, односно на „доброволна интернационалистичка солидарност", според друго сфаќање. Тој судир, истовремено, означува крај на еден период во историјата на меѓусебните односи во комунистичкото движење и почеток на ера на градење на нови односи. Историјата на развојот подоцна ќе покаже дека во односите меѓу комунистичките и работничките партии, во односите меѓу раните социјалистички општества нема да се остане само на овој судир. Сите судири до кои се дојде подоцна, а кои се познати, имаат еден заеднички именител: стремеж на комунистичките партии, на оние што се на власт и на оние што не се, кон изградба и афирмација на нови начела, нови принципи, политички и правни норми врз кои треба да се засновуваат односите меѓу комунистичките партии и социјалистичките држави. Судирот меѓу КПЈ и Коминформот во 1948 година и сите други подоцнежни судири меѓу социјалистичките држави претставуваа поттик за побрза изградба и афирмација на нови морални и политички норми во тие односи, како што се: рамноправноста, почитувањето на суверенитетот, немешањето во внатрешните работи, одговорноста на секоја партија пред својата работничка класа и пред својот народ. Од ова јасно и недвосмислено произлегува дека „социјалистичкиот интернационализам" не може да биде супер-принцип, независен од спомнатите принципи, а уште помалку со некои двосмислени интерпретации да се искривоколчува значењето на самите принципи. Различните сфаќања и различните интерпретации на односите на националното и интернационалното, различните сфаќања на општествено-политичката содржина на „социјалистичкиот интернационализам" се присутни и во сегашниов развој на односите меѓу работничките и комунистичките партии и социјалистичките држави. Берлинската конференција на комунистичките и работничките партии на Европа поради тоа го истакна новиот принцип на „доброволна интернационалистичка солидарност" место „социјалистички интернационализам", со што ѝ даде и нова содржина и смисла на солидарноста во работничкото и во комунистичкото движење воопшто.

Практиката на односите меѓу социјалистичките сили и социјалистичките држави сè повеќе укажува на тоа оти е надминато сфаќањето дека националното прашање е остаток на минатото. Наспроти тоа, и современиот развој на светот укажува и потврдува дека националното прашање и националниот интерес станаа универзална светска вредност, критериум од значење за целокупниот систем на меѓународните односи, а, со тоа, и за меѓусебните

односи на социјалистичките сили и за односите меѓу социјалистичките земји. Во меѓусебните односи меѓу социјалистичките сили и социјалистичките земји националниот интерес се јавува и како фактор кој ги поттикнува противречностите, доведува до конфликтни состојби, па и до состојби на нивно антагонистичко изразување, како што се оружени интервенции и војни меѓу социјалистички земји, што објективно му нанесува штета и го забавува светскиот социјалистички процес. А би требало да биде обратно: почитувањето на националниот интерес да биде основа на обострано разбирање, на соработка и солидарност.

Хронични се две опасности, присутни во работничкото движење и во неговите идејни определби и во политичката практика. Едната е во намалувањето на значењето на националното прашање и на националниот интерес во преодниот период на социјализмот, во неговото третирање како рецедив на минатото или негово просто негирање, со беспоговорен примат на интернационалистичката содржина на борбата на социјалистичките сили, на работничката класа, за социјализам и за изградбата на социјализмот. Втората опасност е пренагласувањето на националната содржина во класната борба, во борбата за социјализам. Различни се последиците од едното и од другото сфаќање. Првото отвора можност за појава на доминација, на хегемонизам и на други облици на нерамноправност во односите меѓу социјалистичките сили и социјалистичките земји, додека второто води кон национализам од разни видови. Поради тоа историјата на социјалистичкото движење, на работничкото и на комунистичкото, беше и останува во постојано трагање, а со тоа и во постојани искушенија околу утврдувањето на онаа оптимална граница која не би била пречка за целосна афирмација на националното, од една, а би отстранувала националистичките, различните видови хегемонистички или ситнобуржоаски тенденции, од друга страна. Во тоа и се наоѓа содржината на односите на класното и националното во современите услови, во борбите на социјалистичките сили за социјализам и за развој на социјализмот и во борбата за развој на светскиот процес на социјализмот.

Развојот на социјализмот како светски процес и сè поголемиот број социјалистички земји ја потенцира актуелноста на односите меѓу класното и националното, националното и интернационалното во системот и во структурата на односите меѓу комунистичките партии и социјалистичките земји. Тие односи не можат апстрактно да се разгледуваат, туку конкретно, во дадените историски рамки. Запоставувањето на значењето на историското искуство и на стварноста не придонесува за успешното решавање на тие односи.[2]

---

[2] За овие проблеми посебно да се види во авторовата книга „Европа у очима комуниста", изд. на „Информатор", Загреб, 1977, стр. 39—58 и 110—132.

Меѓународната класна солидарност е иманентна на работничката класа. Облиците и целите на нејзиното изразување беа различни во одделни периоди од историјата на работничкото движење. Но, независно од тоа, интернационалната класна солидарност на работничката класа никогаш не се јавуваше надвор од нејзината друга општествена рамка, содржана во нејзиниот национален интерес. Меѓународната класна солидарност е иманентна и на социјализмот како општествено-политички систем во кој работничката класа, како водачка сила, истовремено би требало да биде носител и на класниот и на националниот интерес.

Историјата му го наметна на работничкото и на комунистичкото движење националното прашање, а со тоа и целата сложеност, условеност и меѓузависност на неговото решување. Во револуционерната борба на работничката класа, на другите работни класи и социјални слоеви за социјализам и изградба на социјализмот националното прашање се јавува во различни видови: од почетното ембрионално решавање на ова прашање, таму каде што тоа не било решено, до сложени односи што тоа по себе ги внесува во односите меѓу социјалистичките сили воопшто, а, притоа и меѓу комунистичките и работничките партии и, посебно, во односите меѓу социјалистичките држави.

5. Како идејно-теориски феномен — историски гледано — националното прашање, и неговиот израз „национален интерес", најпрво се појавуваат во две форми: како интеграција на општествената свест во периодот при преоѓањето од феудализам во капитализам и со тоа како фактор на национална интеграција и на национално будење, создавање на национални држави — и — како идеологија на народите што се бореа или уште се борат за своето национално ослободување, а против кој и да е облик на национална зависност, угнетување и експлоатација. Тоа позитивно определување на овој феномен од неговите прогресивни историски фази во настанувањето и развојот на граѓанското општество или, пак, како облик на изразување и афирмација на автентичната национална свест во животот на нациите во современоста, тие стремежи за национално ослободување и за автентично изразување на националниот интерес како знамиња на разновидни национални движења кои беа и се субјективна сила на големата антиколонијална и националноослободителна револуција на народите — треба да се разликуваат од национализмот како реакционерна идеологија која се стреми кон угнетување и владеење над други народи.

Автентичното изразување на националниот интерес има прогресивна улога во современата историја на развојот на светот, зашто ја поттикнува борбата за побрз развој на производните сили врз основите на рамноправноста и за отстрнување на нерамноправноста во економскиот развој, настојувајќи да избори рамноправни меѓународни политички и економски односи на меѓународен план, ги проширува просторите, создава подобри услови за интеграција на светот.

6. Врз растечкото значење на националното прашање во новите политички услови во светот силно влијае нерамномерниот развој на материјалните производни сили и како резултат на дејствувањето на објективните економски законитости. Тој се изразува во повеќе правци како во односите меѓу индустриски развиените и недоволно развиените земји, така и внатре во нив самите, во рамките на индустриски неразвиените и во рамките на идндустриски развиените земји. Автархичните тенденции, затворањето на одделни земји во регионални економски организации се облици на изразување на длабоки противречности со кои се сраќава светот, одделни социјални системи и земјите во него.

Порастот на значењето на националното прашање во неговата севкупност се гледа во постепената трансформација и замена на „општествениот економски интерес" — како единствен критериум врз кој во минатото се засновувала практиката на меѓународните економски односи и единството на светскиот пазар — националните интереси. Замената на „општосветскиот економски интерес" со националниот економски интерес претставува пресвртница од историско значење за развојот на современиот свет, на меѓународните политички и економски односи. Стремежот кон целосна рамноправност, кон заемна и еднаква корист сè повеќе станува темелна јатка на развојот на меѓународните економски односи и на нивното севкупно изразување. Всушност, станува збор за стремежот на сите нации на светот да се ослободат од каков и да е облик на експлоатација и нерамноправност. Најсилното дејство на изразување на оваа тенденција се остварува меѓу индустриски недоволно развиените и индустриски развиените земји, не заобиколувајќи ги, како што рековме, и нивните меѓусебни односи.

*
* *

Постојат и други многубројни фактори кои имаат вткаено силни импулси за релаксација на националниот интерес во системот на меѓународните политички и економски односи. Овде стана збор за оние глобалните, за светско-историските феномени, кои со актот на своето настанување и со целите кон кои се стремат по себе и за себе мораа да ја поттикнат релаксацијата на националното прашање. Под светско-историските феномени се подразбираат притоа социјалните и антиколонијалната револуција и нивните политички и економски последици на системот и структурата на меѓународните односи.

На истата траса, како што стана збор, не помало значење има исто така и спектакуларниот развиток на материјалните производни сили, како резултат на научно-технолошката револуција и стеснетоста на производствените односи за нивната реализација како на внатрешен така и на меѓународен план. На внатрешен план тие односи развија страшен арсенал на државно-интервенционис-

тички мерки со цел да се заштитат националните интереси, а на планот на меѓународните односи националниот интерес стана алтернатива на дотогаш важечкиот „општосветски економски интерес" (треба секогаш да се прочита: *капиталистички* интерес), а државниот интервенционизам — или координацијата на националните економски политики — алтернатива на доктрината и на практиката laisser faire-laisser passer. Ако на спектакуларниот развиток на материјалните производни сили му се придодаде и осилената тенденциска законитост на нерамномерниот развиток, која ги зафати и односите меѓу индустриски развиените и неразвиените земји и односите внатре во нив, тогаш се добива — покрај сликата на општествените услови во кои, покрај другото, живее современиот свет, а исто така и развојот на светскиот процес на социјализмот во него — и приближниот мозаик на факторите кои влијаеле и влијаат врз релаксацијата на националниот интерес во меѓународните односи.

Современиот развој на човештвото ги потврди новите феномени или ги вткаја новите квалитети во веќе познатите. Меѓу нив, секако, треба да се спомене дека појавата на националното прашање, како синтеза за изразување на националниот интерес во неговиот тоталитет, не е условена само од појавата и постоењето на капиталистичките општествено-економски односи и на единствениот светски капиталистички пазар со сите свои противречности и конфликти.

Како што потврди историјата дека стоковно-паричните односи, ги надминаа и ги надминуваат рамките на капиталистичките производствени односи, таа исто така потврди дека процесот на афирмацијата на националниот интерес ги надминува и самите капиталистички производствени односи. Настанатите промени кај носителите на националниот интерес во суштина не ги променија облиците на неговото изразување во неговите основни сегменти. Општествената смисла и содржина останува иста и е содржана во стремежот на народите за независност, рамноправност, за самостоен избор на патот на сопствениот внатрешен развиток, како и за стремежот да се отстрани експлоатацијата и сите облици на доминација. Се разбира дека квалитетот на презентирањето на националниот интерес и неговите последици врз меѓународните односи, би морал да биде различен, во зависност од тоа кој е носител како на класниот така и на националниот интерес — капиталистичката или работничката класа. Досегашниот развој на светскиот процес на социјализмот сè уште е под поголемо влијание на старото во новото и тоа не само поради сè уште присутното стоковно производство и неговите законитости, туку и поради бавноста новите принципи на одосите меѓу социјалистичките сили да се преточат во секојдневната практика.

Стоковно-паричните односи и врз нив заснованите економски закони се нова материјална основа која, покрај другите — културата, јазикот, историјата и др. — го втемелува националниот интерес на одделните народи во системот на меѓународните односи.

Таа го втемелува националниот интерес и во односите меѓу раните социјалистички општества, во кои работничката класа или другите социјалистички ориентирани субјективни сили се истовремено носители како на класниот така и на националниот интерес. Разликите во степенот на развитокот, нерамномерноста во развитокот на материјалните производни сили, различните потенцијални услови на развитокот, размената на повеќе за помалку труд како облик на експлоатација на развиените во однос на неразвиените земји, исто така, се моќна потенција за формулирање и одбрана на националниот интерес. Тоа е противречност на современиот свет, противречност што на сегашниов степен на развиток и во постојните институционални услови на меѓусебните односи, не ја надминаа ни раните социјалистички општества. Поради тоа националниот интерес се јавува како значаен фактор и во нивните меѓусебни односи.

Националните противречности, поради тоа, врз основа на досегашниот историски од, не можат да се разгледуваат само како рецидиви на старото капиталистичко општество, туку, напротив. Националните противречности ги карактеризираат и односите меѓу социјалистичките сили воопшто и посебно меѓу раните социјалистички општества. Причината за нивното присуство не треба да се бара само во доктринарното, идеолошко-политичкото сфаќање на социјализмот, во различните патишта на борбата за социјализам, туку и во познатите противречности кои општо произведуваат национални противречности, антагонистички или „обични“. Нивното отстранување е процес на отстранување на стоковно-паричните односи, на капитал-односот, и на него заснованите економски законитости. Историскиот придонес на социјализмот не е во тоа што тој како општество на преодниот период е во состојба да ги отстрани овие објективни законитости, туку во тоа што ги отвора патиштата на нивното разрешување, во кое рамноправноста и еднаквата корист во вкупните меѓусебни односи ќе придонесува за отстранувањето на нивното конфликтно антагонистичко изразување.

Современиот светско-историски процес на ренесансата на нацијата укажува дека нациите останале и дека веројатно сѐ уште ќе бидат важен фактор и облик на организација на општеството во неговиот развиток, дека нивното постоење уште долго ќе ги определува меѓународните услови и условите на борбата за социјализам и за развој на светскиот процес на социјализмот.

Вака поставените тези за светско-историската улога на нацијата во современиот свет не се ода на национализмот ниту ода на националниот комунизам. Од ова треба да се извлече закучокот дека е неопходно марксистите интензивно и постојано да ги осветлуваат сите аспекти на проблемите што произлегуваат од националното прашање и од неговата улога и место што се од значење за вкупните революционерни услови и врз нив заснованата стратегија на социјалистичките сили.

Од историјата на работничкото движење е познато дека големите успеси, но исто така и големите разочарувања се врзани за успешното решавање на националното прашање. Национализмот кај социјалистичките сили го водеше движењето на погрешен пат, како што правилното решавање на националното прашање беше моќна потенција за успешно остварување на националноослободителните и социјалистичките револуции.

На меѓународен план борбата против национализмот од различни извори, империјалистички, хегемонистички и тесно националистички, станува сè посложена, особено кога неговите појавни облици стануваат фактори за натурање на туѓа волја, на сопствено искуство и на сопствени хегемонистички интереси, стремежи сопствениот национален интерес да се идентификува со доброволна интернационалистичка солидарност, и обратно, кога од името на националниот интерес се настојува да се оствари националистичка затвореност и да се негира солидарноста како облик на автентично изразување на интересите на работничката класа и на други разни класи. Во овие рамки националното прашање се поставува како еден од историските проблеми на односите во работничкото и прогресивното движење, на односите меѓу социјалистичките земји во целост, на односите на социјалистичките сили во развојот на светскиот процес на социјализмот.

Пред социјалистичките сили исто така е и прашањето од историско значење за развојот на светскиот социјалистички процес — да изградуваат концепција за националното прашање, првпат во неговата историја како прашање за издвојување на нацијата од државата, за изградување концепција за националното прашање во услови на изумирањето на државата, што е марксистички приод кон развојот на социјализмот / комунизмот во одделни земји и на социјализмот како светски процес.

Во отсуство на вакво трагање и понирање, националниот интрес се употребува во неопределени и двосмислени поимања за да може со нивна помош да се бранат најразновидните сфаќања и интереси, често, во суштина, од позиции на одвоеност на класното од националното. Со тоа националното прашање се мистификува, се прикриваат вистинските проблеми и причини што предизвикуваат конфликтни состојби. Националното чувство и интерес не е мистерија, тоа е реално, но не може да биде средство за манипулирање. Зашто во историјата воопшто, како и во историјата на развојот на светскиот социјалистички прогрес, тоа е користено и за прогресивни и за реакционерни цели.

За социјалистичките сили основно е да изградат концепција за нацијата и за меѓунационалните односи, да повториме, во услови на социјализам и, во него, на изумирање на државата. Сојузот на комунистите на Југославија трага по самоуправна концепција за националното прашање и за меѓунационалните односи како суштествени претпоставки за успешен развој на социјализмот

заснован врз социјалистички самоуправни односи во услови на повеќенационална заедница. Од тие свои сознанија и настојува да навлезе во заедничките прашања на социјализмот како светски процес и на националното прашање во современи услови.

Тодор Тодоров

# Светското стопанство во осумдесеттите години

## — состојба, проблеми, перспективи

Светското стопанство веќе подолго време доживува сериозни проблеми и наидува на многу тешкотии, кои произлегуваат од низа причини, чија природа не е само од економски туку и од политички карактер.

На почетокот од осумдесеттиве години, нормален е зголемениот интерес за состојбата на стопанствата во светот, за проблемите во меѓународната размена и за иднината на светскиот стопански развој во текот на оваа деценија односно до крајот на ова столетие. Некои аспекти на експонирањето на светското стопанство во оваа и во наредната деценија, а со цел да се понудат определени одговори на горенаведените прашања — се предмет на елаборирање во овој труд. Нашата задача е, значи, да осветлиме некои од доминантните карактеристики на светското стопанство и да ги откриеме причините на нивното манифестирање.

**1. Каква е состојбата на светското стопанство денес?** Мораме веднаш да го истакнеме следново: состојбата во меѓународната економија е мошне сложена и загрижувачка — се продлабочуваат структурните проблеми и се заоструваат фундаменталните стопански тешкотии и противречности. Во оваа смисла, стратегијата на развиените западни земји, а посебно на Соединетите Американски Држави за „ревитализација на нивните стопанства", водена преку инструментите на антиинфлационата економска и монетарна политика (политика на високи каматни стапки и скапи пари) уште повеќе ја влошува и ја продлабочува стопанската криза во светот, предизвикувајќи нови инфлаторни притисоци и заострувајќи ги структурните тешкотии. Како добар доказ за тоа нека ни послужат следниве податоци за движењето на основните индикатори на стопанствата на земјите на OECD.

ПРЕГЛЕД

на основните показатели на стопанската активност во земјите на развиениот Запад (OECD) — зголемување во тековната година — во %

Табела бр. 1

| | 1980 | 1981 | 1982 | 1983 | 1984 |
|---|---|---|---|---|---|
| Вкупна домашна побарувачка | 0,4 | 0,6 | 0,0 | 1,8 | 2,8 |
| — приватна | 0,7 | 0,7 | 0,8 | 1,3 | 1,8 |
| — инвестиции | 0,1 | 0,1 | -0,3 | 0,0 | 0,4 |
| Индустриско производство | 0,2 | 0,7 | -3,5 | 1,8 | 4,5 |
| Вработеност | 0,4 | 0,1 | -0,5 | 0,8 | 1,2 |
| Извоз | -0,3 | -0,4 | -0,5 | -0,5 | -0,8 |
| Увоз | -0,3 | -0,4 | -0,5 | -0,5 | -0,8 |

Извор: OECD, Economic outluk 1980-1982; National Institute Economic Review, 103-февр. 1983; Кретања у светској привреди, 3-4, 1983, Конзорциум института, стр. 32.

Националните економии на развиените и на недоволно развиените земји во светот подолго време се судираат со проблеми чии корени се од постар датум и кои, токму поради тоа, денес сè пожестоко се манифестираат и се закануваат целосно да го блокираат системот на извршување на меѓународните економски односи. Процесот на извршувањето на овие односи е под силна пресија од лошата состојба во сите витални „алки" на економијата: вработувањето, реализацијата на производите, динамиката на стопанскиот растеж, меѓувалутните односи и движењето на капиталот. Синтетички израз на ваквата „светска состојба на несолвентност" се билансите на плаќањата што овдека ги донесуваме:

Табела бр. 2

## ПРЕГЛЕД

на состојбата во билансите на плаќањата со странство

(во мрд $)

| | | Трговски биланс | Биланс на услуги и приватни трансфери | Тековен биланс на плаќањата |
|---|---|---|---|---|
| РАЗВИЕНИ ИНДУСТРИСКИ ЗЕМЈИ: | 1979 | -36,3 | 30,8 | -5,5 |
| | 1980 | -66,3 | 26,1 | -40,2 |
| | 1981 | -19,1 | 18,8 | -0,3 |
| | 1982 | -14,6 | 11,0 | -5,9 |
| ЗЕМЈИ ВО РАЗВОЈ (без ОРЕК) | 1979 | -51,3 | -9,7 | -61,0 |
| | 1980 | -74,3 | -14,7 | -89,0 |
| | 1981 | -79,6 | -28,1 | -107,7 |
| | 1982 | -52,2 | -34,6 | -86,8 |
| ЗЕМЈИ ИЗВОЗНИЧКИ НА НАФТА | 1979 | 112,7 | -44,1 | 68,6 |
| | 1980 | 166,6 | -52,3 | 114,3 |
| | 1981 | 118,8 | -53,8 | 65,0 |
| | 1982 | 53,9 | -56,1 | -2,2 |
| СИТЕ ЗЕМЈИ ВКУПНО: | 1979 | 25,1 | -23,0 | 2,1 |
| | 1980 | 26,0 | -40,9 | -14,9 |
| | 1981 | 20,1 | -63,1 | -43,0 |
| | 1982 | -12,9 | -79,7 | -92,6 |

Извор: Annual Report 1983, International Monetary Fund, Washington D.C., 1983, str. 21.

Денес е целосно депласирана тезата дека постојнава економска криза во светот е предизвикана од повеќератното зголемување на цената на нафтата. Нивото на цената на нафтата и дериватите од нафта во последно време е релативно стабилно, па дури покажува и тенденција кон опаѓање, а освен тоа, развиените западни земји располагаат и со мошне високи резерви од нафта — па сепак кризата сè уште трае. Од прегледот на билансите на плаќањата, откриваме дека и земјите членки на ОРЕС ја истопиле својата „предност" во меѓународната економска конјунктура. Денешнава состојба на светското стопанство не резултира од причини кои имаат конјунктурен карактер. Таа произлегува од порите на содржината на порите на постојниот меѓународен економски поредок. Па токму и затоа, ваква каква што е, тековната состојба на меѓународната економија не може да се менува преку традиционалната

политика за регулирање на побарувачката и вообичаените монетарни терапии што се практикуваа порано во слични услови.

При тоа, проблемите и тешкотиите што се јавуваат во стопанствата на *високоразвиените капиталистички земји,* чие учество во производството и размената во светот е доминантно, претставуваат решавачки фактори на формирањето на профилот на состојбата на светската економија на почетокот од осумдесеттиве години. Конкретно, *основната карактеристика на светското стопанство е: длабоката рецесија на стопанствата на развиените капиталистички земји и тешката економска состојба на источноевропските земји.* Имајќи ја предвид глобалната меѓузависност во светската економија и меѓународните економски односи, *економските проблеми и тешкотии со кои се судираат западните и источните земји — мултиплицирано се рефлектираат и врз стопанствата на земјите во развој, предизвикувајќи негативни ефекти со далекусежни и фатални последици за нивниот стопански развој!*

## 2. Кои се специфичните карактеристики на развојот на стопанствата на трите глобални групи земји во светот?

а) Состојбата на стопанствата на развиените капиталистички земји, сè уште ја карактеризираат елементи на вознемирувачки економски застој, т.е. на упорната рецесија — која резултира од кумулираните противречности од функционирањето на капиталистичката економија во услови на доминација на капиталот и експлоатација на наемниот труд. Тоа најдобро може да се согледа од агрегатниот показател за динамиката на зголемување на бруто општествениот производ на земјите членки на Организацијата за економска соработка и развој (OECD) во последниве десетина години.

ПРЕГЛЕД

на движењето на БОП на земјите од ОЕЦД

Табела бр. 3 (во %, спрема претходната година)

| | Просечно годишно 1970-80 | 1979 | 1980 | 1981 | 1982 |
|---|---|---|---|---|---|
| С А Д | 2,9 | 2,3 | -0,2 | 1,9 | -1,75 |
| Јапонија | 4,8 | 5,9 | 4,2 | 3,0 | 2,5 |
| Германија | 2,8 | 4,5 | 1,8 | -0,2 | -1,25 |
| Франција | 3,6 | 3,3 | 1,2 | 0,3 | 1,5 |
| Велика Британија | 1,9 | 1,5 | -1,8 | -2,2 | 0,5 |
| Италија | 3,1 | 5,0 | 4,0 | -0,2 | 0,75 |
| Канада | 4,1 | 2,8 | 0 | 2,9 | -5,0 |
| Вкупно седумте земји: | 3,2 | 3,4 | 1,0 | 1,3 | -0,5 |
| Другите членки на OECD: | 3,1 | 2,7 | 2,0 | 0,7 | 0,5 |
| OECD — вкупно: | 3,2 | 3,3 | 1,2 | 1,2 | -0,5 |

Извор: 13th World Congress — Oslo 23-30 June, 1983, World Economic Review 1983 — Report, p.6.

Што покажуваат горните податоци? Тие очигледно потврдуваат дека владите на развиените западни земји сè уште водат недоволно успешна битка со проблемот на слабеењето на пазарната коњуктура и опаѓањето на степенот на искористувањето на капацитетите поради „мирувањето“ на динамиката на производството. Рестриктивната кредитно-монетарна политика што ја практикуваат речиси сите западни земји беше првенствено ориентирана кон зауздување на домашната побарувачка. Практично, рестриктивната економска политика беше насочена кон забавувањето на темпото на порастот на цените и надниците. Високите каматни стапки и преземените други слични мерки, а со цел да се застане најпосле на патот на нескротливата инфлација, навистина, во последно време даваат и определени позитивни резултати во однос на смирувањето на галопирачкиот растеж на цените. Еве како се движеле тие во последниве неколку години:

## ПРЕГЛЕД
на зголемувањето на цените на мало во земјите од OECD

Табела бр. 4 (годишно, во %)

| земји | 1979 | 1980 | 1981 | 1982 |
|---|---|---|---|---|
| 1 | 2 | 3 | 4 | 5 |
| С А Д | 11,3 | 13,5 | 10,4 | 6,2 |
| Јапонија | 3,6 | 8,0 | 4,9 | 2,7 |
| Германија | 4,1 | 5,5 | 5,9 | 5,3 |
| Франција | 10,8 | 13,6 | 13,4 | 11,8 |
| Велика Британија | 13,4 | 18,0 | 11,9 | 8,6 |
| Италија | 14,8 | 21,2 | 19,5 | 16,6 |
| Канада | 9,1 | 10,1 | 12,5 | 10,8 |
| Вкупно седумте земји: | 9,3 | 12,2 | 10,0 | 7,2 |
| OECD — Европа | 10,7 | 14,2 | 12,3 | 10,6 |
| OECD вкупно: | 9,8 | 12,9 | 10,6 | 8,9 |

Извор: World Economic Review 1983 — Report, op. cit. p. 7.

За остварувањето на горната цел (смирување на инфлацијата и сведување во подносливи рамки и во контролирани размери) по сè изгледа дека е платена превисока цена! Имено, регрутирањето на големата армија на невработени, која годинава (1983) ја надмина и бројката од 30 милиони луѓе во развиените капиталистички земји — тоа најдобро го потврдува. Политиката на високи камати нужно води кон забавување на стопанската активност. А тоа, од своја страна, ги спласнува импулсите на динамиката на порастот на производството, поради што доаѓа до смалување на потребите од работна сила и до отпуштање на дел од вработените.

## ПРЕГЛЕД
на стапките на невработеноста во земјите на OECD

Табела бр. 5 (во %)

| земји | просек 1970-79 | 1979 | 1980 | 1981 | 1982 |
|---|---|---|---|---|---|
| С А Д | 6,0 | 5,7 | 7,2 | 7,6 | 9,5 |
| Јапонија | 1,7 | 2,1 | 2,0 | 2,2 | 2,5 |
| Германија | 2,4 | 3,2 | 3,4 | 4,8 | 7,0 |
| Франција | 3,7 | 5,9 | 6,3 | 7,3 | 8,5 |
| Велика Британија | 4,4 | 5,8 | 7,0 | 10,6 | 12,25 |
| Италија | 6,2 | 7,5 | 7,6 | 8,5 | 9,25 |
| Канада | 6,6 | 7,4 | 7,5 | 7,6 | 11,0 |
| Вкупно седумте з. | - | - | 5,7 | 6,5 | 8,0 |
| Другите OECD з. | - | - | 8,3 | 8,9 | 10,5 |
| Вкупно OECD | - | 5,1 | 6,2 | 7,1 | 8,5 |

Извор: The World Economic Outlook, OECD — Economic Outlooks, 1983 p. 6

Смалувањето на побарувачката на работна сила и зголемувањето на стапката на невработеноста се одразува и врз порастот на наемнините. Тој во западните земји започна да заостанува за порастот на инфлацијата. Притоа, намалувањето на порастот на наемнините не доведе и до адекватно слабеење на притисоците на трошоците на работната сила во производствениот процес.

Поради сето тоа, развиените капиталистички земји сè повеќе се свртуваат кон сопствените проблеми и кон проблемите на меѓусебните односи, останувајќи притоа зачудувачки индиферентни спрема глобалната економска меѓузависност. Тоа мораше да предизвика појава на зголемување на билатерализмот и нов бран на заведување ригорозни протекционистички мерки. Во таа смисла, економскиот протекционизам, кон кој зачестено прибегнуваат развиените земји, започнува да добива сè посериозни димензии. Тенденцијата кон економски протекционизам јакне кај нив и како резултатат на релативното опаѓање на темпото на порастот на светската трговија и сè позаострената борба за пазарите. Тој веќе се јавува како основна пречка за натамошниот развој и како генератор на постојнава криза. Протекционизмот не претставува само имперфектна состојба која го блокира вклучувањето на земјите во развој во светскиот пазар, туку исто така, тој повратно, негативно влијае и врз задржувањето на позициите на развиените земји во меѓународната поделба на трудот, бидејќи кај нив ограничувањето на увозот се одразува врз смалувањето на извозот, што од друга страна, доведува и до смалување на динамиката на производството. Протекционизмот најмногу се чувствува во оние гранки што најмногу се зафатени од структурната криза: текстилната индустрија, индустријата на хемиски влакна, автомобилската индустрија и слично. Современиот протекционизам се разликува од оној во триесеттите години. Тој се јавува низ многу попрефинета форма, манифестирајќи се, честопати, дури и низ различните облици на договарање за таканареченото самоограничување на извозот!

Основните фронтови на современиот неопротекционизам се водат на следниве релации: САД—Јапонија—ЕЕЗ; развиените капиталистички земји — источноевропските земји со СССР; и развиените капиталистички земји — земјите во развој. Развиените западни земји применуваат мошне специфични протекционистички мерки кога станува збор за пласман на производите од земјите во развој се подложуваат таму под режимот на т.н. посебна конкурентска категорија (затоа што доаѓаат од национални стопанства во кои основните фактори на производството, а особено работната сила, се релативно евтини во однос на цените на оние во капиталистичките земји) и, притоа, во ваквите економски односи доаѓа до манифестирање на една прадоксална состојба: развиените капиталистички земји настојуваат, со широк спектар на мерки, да го фондираат извозот на средствата за производство во земјите во развој, додека од друга страна, исто така со најразлични заштитни мерки настојуваат да го ограничат или да го спречат увозот на про-

изводите од земјите во развој што се произведени со средствата за производство купени од развиените западни земји!

Неопротекционизмот не останува само на линијата на ограничувањата на секторот на земјоделското производство и текстилната индустрија, кои традиционално се јавуваат како класични сектори на протекционизмот. Тој се разгранува и се шири напоредно со проширувањето на асортиманот на производите што ги извезуваат земјите во развој. Во таа смисла, сега веќе можеме да оцениме дека во добра мера се компромитира и познатиот Општ систем на преференцијали: во неговата практична примена, западните земји ги користат сите можни начини да внесат елементи на дискриминација и политичка и економска диференцијација. Давањето преференцијали е условено, честопати, со барањето реципроцитет на концесиите, што е надвор од духот и природата на мотивите врз кои фундираат појдовните принципи на Системот на општите преференцијали.

б) Социјалистичките земји кои членуваат во источно-европската економска интеграција СЕВ (Совет за заемна економска помош), иако не се доволно вклучени во меѓународната поделба на трудот, односно иако нивните надворешно-економски односи во најголем дел се насочени и ограничени на меѓусебни контакти во рамките на оваа економска интеграција — тие, сепак, не останаа поштедени од неизбежните налети на економската криза во светот. А што е особено значајно, економската состојба и таму сè повеќе се влошуваше.

ПРЕГЛЕД

на годишниот пораст на националниот доход на земјите од СЕВ

(спрема претходната година, во %)

| | 1971-—76 | 1976-—80 | 1977 | 1978 | 1979 | 1980 | 1981 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Источна Европа | 7,9 | 3,9 | 6,0 | 4,0 | 2,0 | 1,0 | —1 |
| Советскиот Сојуз | 5,7 | 4,2 | 4,0 | 5,0 | 2,0 | 3,0 | 3,0 |

Извор: UN Economic Bulletin for Europe, 1982.

Сите земји бележат ниски стапки на стопанскиот растеж, кој за 1982 година беше дури и под 2%. Доаѓа до сè почесто ревидирање на стопанските планови и трансформирање во поскромни рамки на нивните програми за развој. Овој застој во развојот, сметаме дека се должи, пред сè, на два внатрешни фактори: опаѓање на земјоделското производство во текот на петгодишниот период од 1977 до 1982 година, што доведе и до апсолутен пад на производството во годините од 1980 до 1983 година; како и заради непрекинатото забавување на индустриското производство и тоа

од 6% во 1978 година на само 2% во 1982 година. Можеби токму и поради тоа, во последниве неколку години, надворешно-економските односи на овие земји се експонираа како релативно најдинамична област на нивниот стопански развој. Надворешно трговската размена се зголемуваше со просечна стапка од 10% годишно, што укажува на готовноста на членките на СЕВ за поинтензивно вклучување во меѓународната поделба на трудот. Трговијата со западните земји веќе претставува 35—40% од вкупната надворешна размена на источноевропските земји. Тоа, веројатно, резултираше и од зголемувањето на надворешната задолженост на овие земји спрема запад.

ПРЕГЛЕД

на вкупните долгови во странство на европските членки на СЕВ

Табела бр.7 во млрд.долари

| земји | 1970 | 1981 | 1985/процена/ |
|---|---|---|---|
| Бугарија | 0,7 | 2,6 | 4—5 |
| Чехословачка | 0,6 | 4,8 | 5—6 |
| Полска | 1,1 | 25,5 | 31—35 |
| Др Германија | 1,4 | 10,0 | 18—20 |
| Романија | 1,6 | 12,9 | 19—21 |
| Унгарија | 0,6 | 7,8 | 10—11 |
| С С С Р | 1,0 | 14,5 | 30—35 |
| Банките на СЕВ | 0,3 | 4,1 | 6—7 |
| Вкупно | 7,3 | 82,2 | 123—140 |

Извор: Економска политика, бр. 1565, 29 март 1983 год., стр. 43

Надворешната задолженост на СЕВ, освен кредитите добиени на евровалутниот пазар, речиси целосно, произлегува од една основа: финансирање на увозот на стоки и услуги што источноевропските земји ги купуваат од Запад. Една од основните причини за зголемувањето на долговите се зголемените каматни стапки на заемите, а исто така и намалените стапки на порастот во овие земји. Во изминатиот петгодишен период /од 1975 до 1980/ остварена е стапка на пораст од 3,5 до 3,8% со постојана тенденција на смалување на оваа стапка /како што веќе можевме да го согледаме од прикажаниот преглед/. Стапката на пораст на индустриското производство се движела во истиот период од 4,8 до 5% годишно, за да опадне во последната година на 2,4%, додека инвестиционите вложувања во стопанството се зголемувале по просечна стапка од околу 3% според 8,5% во периодот од 1970 до 1975 година.

Слични трендови на потфрлување на економската активност во однос на предвидената — се задржаа и во првите две години од

нивниот тековен петгодишен план. Во 1981 и 1982 година повеќето социјалистички земји од Источна Европа забележаа апсолутно и релативно забавување на квантитативните индикатори на стопанскиот пораст. И не само на квантитативните: регистрираме натамошно намалување на темпото на пораст и на квалитативните стопански показатели — смалување на продуктивноста на трудот и опаѓање на степенот на искористувањето на економски релевантните ресурси.

Оценувајќи ја состојбата на стопанствата на земјите членки на СЕВ во едно метежно време, кога во другиот дел од светот се ширеше епидемијата на инфлацијата и невработеноста и стагнацијата на побарувачката, производството и инвестициите — ќе речеме дека, ете, вирусот на оваа епидемија не ги поштеди ниту социјалистичките земји на Источна Европа. Притоа, не треба да заборавиме дека тие и понатаму се вовлечени во „прегратките" на волшебниот круг на ригидното планирање врз основа на: директиви, фиктивни калкулации на трошоците и утврдување на цените и таква економска структура која не поседува скоро никаква еластичност за приспособување.

в/ Состојбата е најкритична во „таборот" на земјите во развој. Доминантна карактеристика, кај повеќето од нив, е апсолутната сиромаштија! Таму живеат, денес, скоро милијарда луѓе во услови на т.н. тотална беда, од кои секој втор не доживува старост од 50 години, а смртноста кај децата до четвртата година од животот е за триесетпати поголема отколку во индустриски развиените земји.

Кога станува збор за состојбата на нивните стопанства, ќе констатираме дека во нив доминира карактеристиката на хроничните дефицити во билансите на плаќањата. На пример, тековните дефицити на земјите во развој агрегатно, пред десет години, регистрираа вредност од 18 мрд долари; пред пет години дефицитот се зголеми на 70 мрд долари, додека годинава /1983/ се проценува на фантастично ниво од цели 150 милијарди долари! Паралелно со тоа, и нивните надворешни долгови бележат енормни вредности и тие, кон крајот на годинава /1983/ ќе ја надминат вредноста од 700 мрд долари. Последново е особено алармантно ако се има предвид дека задолжувањето се врши, претежно, на меѓународните финансиски пазари од приватни извори, кои покажуваат застрашувачка вознемиреност и на кои каматните стапки вртоглаво им се зголемуваат.

## ПРЕГЛЕД

### на вкупната надворешна задолженост на земјите во развој

Табела бр.8 /во милијарди долари/

| | 1971 | 1975 | 1978 | 1980 | 1981 | 1982 |
|---|---|---|---|---|---|---|
| Вкупен долг | 90 | 180 | 345 | 456 | 530 | 626 |
| — кредити под неповолни услови | 57 | 123 | 259 | 362 | 414 | 495 |
| Служба на долгување /ануитети/ | 11 | 25,8 | 59,0 | 86,9 | 109,3 | 131,3 |
| — само камата | 3,3 | 9,3 | 17,6 | 37,2 | 48,5 | 60,1 |

Извор: The External Debt of Developing Countries, OECD, Paris, 1983

Сликата на состојбата на надворешната задолженост на земјите во развој ќе ги добие своите оригинални тонови, ако со горните показатели го прикажеме и товарот на долгот според изворите на финансирање:

## ПРЕГЛЕД

### на вкупниот товар на надворешните долгови на земјите во развој според изворите на финансирање

Табела бр.9 /во милијарди долари/

| Извор на финансирање | 1971 | 1975 | 1976 | 1977 | 1978 | 1979 | 1980 | 1982 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Земји — ОЕЦД | 9,3 | 22,5 | 27,5 | 35,3 | 49,8 | 64,6 | 75,8 | 115,2 |
| — помош | 1,4 | 1,8 | 1,9 | 2,0 | 2,3 | 2,6 | 2,8 | 3,4 |
| — изв.кред. | 5,2 | 11,1 | 13,2 | 16,8 | 21,0 | 25,5 | 29,6 | 44,8 |
| — приватни банки | 2,7 | 9,6 | 12,4 | 16,5 | 26,5 | 36,5 | 43,4 | 67,0 |
| Меѓународни организации | 0,9 | 1,7 | 2,1 | 2,6 | 3,2 | 3,8 | 4,8 | 6,7 |
| Социјалистич. земји | 0,6 | 0,8 | 1,0 | 1,2 | 1,4 | 1,7 | 1,8 | 2,5 |
| Земји OPEC | — | 0,2 | 0,3 | 0,6 | 0,9 | 1,4 | 1,9 | 3,0 |
| Други земји во развој | 0,1 | 0,4 | 0,5 | 0,5 | 0,7 | 0,8 | 1,0 | 1,9 |
| Разно | — | 0,6 | 0,8 | 0,8 | 0,9 | 1,3 | 1,7 | 2,0 |
| Вкупно | 10,9 | 26,2 | 32,2 | 41,0 | 56,9 | 73,6 | 86,9 | 131,3 |
| Номинално годишно зголемување /во %/ | 16 | 19 | 23 | 27 | 39 | 29 | 15 | 20 |
| Од тоа, отплаѓа на камати /во мрд.долари/ | 3,3 | 9,5 | 11,8 | 14,3 | 19,8 | 26,0 | 37,2 | 60,1 |
| амортизација на главницата | 7,6 | 16,7 | 20,4 | 26,7 | 37,1 | 47,6 | 49,7 | 71,2 |

Извор: Јанез Становник, Меѓународни привредни систем, Комунист, Београд, 1983 година, стр. 396

Во текот на оваа година /1983/, надворешно финансиската презадолженост ги доведе скоро до целосно банкротство следниве земји: Бразил /со вкупен долг од 88 мрд долари/, Мексико /80 мрд/, Аргентина /38/, Јужна Кореја /36 мрд долари надворешен долг/, Венецуела /28 мрд/, Египет /19 мрд долари/, Индија 20, Индонезија 20, Алжир 20, Филипини 16 милијарди долари надворешен долг итн. Кај добар дел од овие земји, годишното ниво на отплатата на долгот ја надминува вредноста на годишниот приход од извозот!

Сето тоа, посматрано од аспект на богатите индустриски и финансиски сили во светот, внесува немир и кај развиените капиталистички земји. За тоа постојат најмалку две причини. Прво, *исцрпување на ликвидноста на задолжените земји.* Се проценува дека најмалку 25 земји во развој не се повеќе во можност да ги извршуваат редовно и рамномерно своите должнички обврски. Тие досега побарале репрограмирање на своите долгови во вредност од 150 мрд долари — што претставува силен удар врз меѓународниот финансиски систем! Второ, задолжените земји може да ги смалуваат своите дефицити само преку контракција, т.е. смалување на увозот — што, исто така претставува сериозен удар за индустриски развиените земји, кои мораа, поради тоа да го редуцираат својот извоз во земјите во развој да ги намалат извозните приходи. Тоа спирално се мултиплицираше, доведувајќи ја меѓународната трговија во коматонозна состојба. Имено, во последниве четириесет години, бележиме дека само во две години е намалена меѓународната стоковна размена /во однос на претходна година/: првпат во 1958 година /во споредба со 1957-та во 1981 година /во споредба со 1980-та/! Од друга страна, во осумдесеттиве години /1981, 1982 и 1983/ бележиме континуирана стагнација и пад на вредноста на светската трговија. Квалитативниот хаос во токовите на меѓународната стоковна размена е најлесно согледлив низ презентирањето на условите на размената и движењето на т.н. светски цени, што во прилог ги донесуваме:

## ПРЕГЛЕД

### на движењето на светските цени и условите на размената „Terms of trade"

Табела 10 (во проценти)

| | 1963/1973 просечно годишно | Промени во однос на претходната година | | | | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | | 1973 | 1974 | 1975 | 1976 | 1977 | 1978 | 1979 | 1980 | 1981 | 1082 |
| TERMS OF TRADE (услови на размената) | | | | | | | | | | | |
| Развиени земји | 0,3 | −1,8 | −10,6 | 2,5 | −1,0 | −1,1 | 2,7 | −2,4 | −7,4 | −0,8 | 2,5 |
| Земји во развој — извознички на нафта | 0,5 | 13,3 | 140,0 | −5,1 | 5,8 | 0,8 | −10,4 | 29,1 | 41,5 | 11,1 | −1,3 |
| — други | 0,3 | 5,3 | −5,9 | −8,5 | 5,9 | 5,9 | −3,7 | −0,3 | −6,2 | −3,9 | −2,7 |
| Само најмалу развиени зем. | −0,2 | 6,9 | −5,6 | −16,3 | 15,6 | 16,6 | −9,1 | −1,5 | −12,7 | −10,3 | −3,2 |
| СВЕТСКИ ЦЕНИ (на глобални групи произв.) | | | | | | | | | | | |
| Индустриски | 3,0 | 17,7 | 21,8 | 12,3 | — | 9,0 | 14,7 | 15,3 | 10,5 | −5,1 | −2,1 |
| Нафта | 3,0 | 40,0 | 225,8 | 5,1 | 6,3 | 9,3 | 0,1 | 48,7 | 62,0 | 10,1 | −4,6 |
| Други суровини | 2,5 | 53,2 | 28,0 | −18,2 | 13,3 | 20,7 | −4,7 | 16,5 | 9,7 | −14,8 | −12,1 |

Извор: Annual Report 1983, I. M. F., Washington D. C. 1983, p. 20

Прегледов аргументирано потврдува дека повеќегодишните напори на земјите во развој да ги зголемат или барем да ги стабилизираат своите извозни приходи не донесуваат трајни трендови на позитивни резултати. Практично, општиот индекс на цените на суровините се наоѓа на најниско ниво од 1960 година! Тоа значи дека продолжува и понатаму старата колонијална структура во трговијата со суровини меѓу развиените и земјите во развој, која ги подјадува младите никулци на новите односи на размена на светскиот пазар — институционално поставени уште на Петтата конференција на Организацијата на обединетите нации за трговија и развој, со донесувањето на т.н. Интегрална програма за примарните производи. Како што е познато, остварувањето на целите на оваа програма беше предвидено да се извршува преку меѓународните стоковни договори, чиј финансиски фундамент требаше да претставува Заеднички фонд за примарните производи. Иако сето тоа беше убаво предвидено — земјите во развој сè уште не ги чувствуваат благотворните дејства на ова акција. Најмногу поради тоа што фондот за примарни производи сè уште не почнал да функционира, бидејќи е релативно мал бројот на земјите кои му пристапија (досега кон Фондот пристапија нешто повеќе од третина од вкупниот број на членки на УНКТАД). Тоа е од формален аспект. А освен тоа, за неговото функционирање е потребно да се интензивира и процесот на договорањето за склучување нови меѓудржавни стоковни договори за примарните производи кои се опфатени со Интегралната програма. Досега, во овој правец, од предвидените 18 стоковни договори, реализирани се само два, со мали изгледи за зголемување на нивниот број. За жал, состојбата не беше значително

подобрена и на најновата Конференција на УНКТАД, во Белград, во јуни, 1983 година. Таму беа постигнати половични, позитивни резултати и тоа, најмногу благодарение на извонредно ангажираното и конструктивно посредување на домаќинот на Конференцијата — Југославија. Без тоа, овој најзначаен светски економски собир веројатно ќе доживееше целосен неуспех.

Конечно, прикажувањето на состојбата на стопанствата на земјите во развој, секако, бара евидентирање и на следниов процес. Имено, развиените капиталистички земји, во последно време сè поотворено ја манифестираат намерата да ги напуштат или да ги модифицираат и изменат досега договорените и прифатените ставови за либерализација на меѓународната трговија и отстранувањето на протекционизмот, што беа предмет на разгледување, посебно на т.н. Токиска рунда (преговори кои траеја од 1973 до 1979). Станува збор за наводните согледувања на развиените западни земји дека во групата земји во развој дошло до забележително диференцирање во нивото на развој кај одделни земји. Мерејќи со сопствен „аршин", тие се определија за поделба на земјите во развој во три категории: членки на ОРЕС, новоиндустријализирани земји (во кои ги вклучуваат: Јужна Кореја, Тајван, Хонг Конг, Бразил, Мексико, Сингапур, Израел, Шпанија, Португалија и — Југославија), и најмалку развиени земји. На овој начин, развиените капиталистички земји ја протежираат тезата за диференциран и посебен третман на повластувања само за помал дел од земјите во развој. Тоа, практично, би значело симетричност во преземањето и користењето на обврските и правата на земјите кои учествуваат во меѓународната размена, со исклучок на најмалку развиените и тоа поединечно апострофирани. Со други зборови речено — тоа е тешка неправда за добар дел земји во развој, кои на тој начин се лишуваат од можностите да ползуваат определени, неопходни олеснувања во размената со високоразвиените капиталистички земји — доколку и самите не понудат реципроцитетни концесии?! Навистина, долгорочните прогнози покажуваат дека новоиндустријализираните земји ќе се развиваат до 2000 година со побрзо темпо од индустриски развиените земји — но, тоа би се остварило само доколку се исполнат одделни услови. Мислиме, пред сè, на можностите на новоиндустријализираните земји да ги пласираат своите производи на пазарите на развиените капиталистички земји. Во спротивно, учеството на земјите во развој во меѓународната трговија ќе претрпи значително редуцирање. Нивните производи, и без тоа, се недоволно присутни на светскиот пазар: земјите во развој учествуваа во вредноста на светскиот извоз со 11,9% во 1979 година, односно со 12% во 1980 година; а во светскиот увоз учествуваа со близу 16% во 1980 година. Особено забележително ниско е нивото на вкупната вредност на нивниот извоз и нивното учество во светскиот индустриски извоз — само 8,8%! Впрочем, влошените услови на размената на светскиот пазар, само во последниве три години (од 1980 до 1982), смалувањето на

волуменот на извозот и нараснатите диспаритети на цените — им нанесе загуба на 115-те земји во развој во вредност од близу 200 милијарди долари!

Врз основа на досега изнесените согледувања и прикажаните факти за состојбата на светското стопанство во оваа деценија, во можност сме да оцениме дека положбата на меѓународната економија е загрижувачка и алармантна. Загрижувачка е затоа што поларизацијата во економскиот развој на светското стопанство ја достигна највисоката точка: во почетокот на столетиево, најразвиените делови на светот беа шестпати поразвиени од најзаостанатите. А денес, во почетокот на деценијата, тие се 35 пати поразвиени од најсиромашните земји во светот! Состојбата е и алармантна затоа што сè повеќе станува јасно дека функционирањето на постојниот систем на алокација на богатството и благосостојбата во светот, на производството на вредности и дистрибуција на доходот е целосно компромитирано и скоро блокирано. На Белградската конференција на УНКТАД, во таа смисла, беше повторно актуелизиран пискотот дека светот е доведен во искушение драматично да одлучува за проблемот на распределбата на општественото богатство. Неговата прераспределба е императив за светската заедница. Општественото богатство ќе мора да се прераспредели: или со промена на економскиот поредок во светот, или преку општа катастрофа! Впрочем, последната деценија, која на светот му донесе нови проблеми и искушенија, нови тешкотии и конфликти — ја доближи светската заедница со чекор поблизу до фаталниот раб на зоната на нетрпеливоста во која, посериозно од кога и да е досега, би можел да биде загрозен па дури и нарушен светскиот мир.

### 3. Кои се, всушност, проблемите на светското стопанство?

Ги има многу, меѓу нив и: недостигот од храна, платните дефицити и презадолженоста, монетарниот хаос и инфлацијата, недостигот на енергија и еколошкото загадување. Во основата на сите нив лежат парадоксите што ги донесе и ги донесува светскиот стопански развој. Да објасниме поконкретно.

Повоениот развој на производството и размената во светот (прифатени со терминот — светско стопанство) на човештвото му донесе многу позитивни резултати, збогатувајќи го со нови благодети, кои пред сè резултираа од високиот дострел на науката и техниката и нивната апликација во процесот на општественото материјално производство. Не може да се негира фактот дека глобалната економија, во последниве триесетина години, галопираше со гигантски чекори какви што во историјата на човештвото не беа дотогаш направени. Но, исто така, не може да се негира и фактот дека овој стопански подем кој со маргините на својот просек го заслужува епитетот на импозантност, во себе содржи лепеза на противречности и екстремности во однос на развојот на оддел-

ните национални економии во светот. Сознанието дека светското стопанство во изминатите триесетина години драматично се развивало на сите фронтови од општественото производство, забрзано бледее поради впечатокот од сознанието дека националните економии, што го чинат светското стопанство, *нерамномерно* се развивале во сите сектори од структурата на стопанството. Ехото на еуфоријата од фантастичниот напредок во повоениот развој на *човештвото* молневито се губи во ехото на реквиемот за економската деградација во повоениот развој на *човекот* — од Африка, од Азија, од Америка...

Проблемот во врска со поларизацијата на развојот на деловите на светот претставува основа и мачна карактеристика на современото светско стопанство. Во сенката на овој срамен белег на цивилизацијата од втората половина на дваесеттиот век — го губат сјајот и вистинската вредност неоспорените достигнувања на човештвото од овој период. Навлегувањето во тајните на космосот, повеќекратното искористување на нуклеарната енергија и неочекуваниот пробив на хемиско-фармацевтската индустрија — не помогнаа многу за да се извлече еден добар дел од населението во светот од прангите на бедата! Напротив. Поларизацијата на богатството и сиромаштијата денес е поголем од кога и да е порано. Никогаш во човековата историја немало толку гладни и болни, неписмени и бездомни, колку што ги има денес. А денес има: 600 милиони перманентно гладни, 300 милиони невработени или повремено вработени, 800 милиони возрасни неписмени и 250 милиони неписмени деца на училишна возраст; милијарда и пол луѓе без основна здравствена заштита, милијарда и сто милиони луѓе станбено незгрижени, милијарда и триста милиони луѓе со годишен доход само 90 долари. Овие и низа други „жигови" на современиот стопански развој во светот, претставуваат тешко избришливи „флеки" на јавната совест на човековата цивилизација и нејзината заблуда дека го вовела човекот од царството на нужноста и бедата во царството на слободата и богатството.

Не треба да се сомневаме дека денешните горливи проблеми на светското стопанство произлегуваат од размерот на заостанувањето и непремостливата бездна меѓу двата глобални економски делови на светот: земјите во развој и развиените земји. Каков е овој размер и за каква „провалија" станува збор да покажеме со факти. А фактите се немилосрдни. Тие, на пример, го покажуваат и следново: Северна Америка, Европа и Јапонија учествуваат во светското население со помалку од една третина, а располагаат со повеќе од 80% од вкупното светско производство. Од друга страна, во земјите во развој (без Кина) живее повеќе од половината од светското население, а се остваруваат одвај десет проценти од вредноста на светскиот општествен производ. Ако во групата на земјите во развој ја вклучиме и НР Кина, тогаш, тие претставуваат две третини од населението во светот со само 15 проценти од светското производство. Овие земји во индустриското производство

учествуваат само со 8%, а во земјоделското производство ни со една третина. Само како пример да спомнеме дека сојузната држава Илиноис во САД има годишно производство колку цела Африка, а Калифорнија колку цела Кина! Соединетите Држави на Америка остваруваат близу трипати поголем општествен производ од сите земји во развој заедно. Сето тоа е само просек. Ако конкретно ги споредиме уочените факти, посебно задржувајќи се на екстремните случаи, тогаш ќе откриеме дека проблемите се уште позагрижувачки. Осумте најбогати земји во светот учествуваат со помалку од 10 проценти во светското население, а со повеќе од 50% во светскиот доход. Од друга страна, групата најсиромашни земји во светот, која учествува со повеќе од третина во светското население, остварува само една педесетина од светскиот доход!!! Доходот по жител кај најсиромашните земји во светот, по вредност, претставува 2% од вредноста на доходот по жител кај развиените земји. Наспроти ваквата беда во светот, од 4,5-те милијарди луѓе, кои живеат на земјината топка — 400 милиони ѝ припаѓаат на т.н. елитна група на богатите, кои располагаат со годишен доход над 11.000 долари. Инаку, динамиката на порастот на доходот по жител во неразвиените земји, во минатата деценија изнесуваше нешто повеќе од 50 долари годишно спрема 1000 долари годишно во индустриски развиените земји, годишното зголемување на доходот по жител не било поголемо од — еден долар!

Во една таква апсурдна и неодржлива состојба на концентрација на сиромаштијата и богатството на земјината топка — за да бидат иронијата и парадоксот уште поголеми — ете, светот се прикажува како презаситен и благодетно изобилен, кога може да си дозволи да троши секој ден по една милијарда и 200 милиони долари за — в о о р у ж у в а њ е ! Тоа е по вредност еквивалентно на еднодневниот доход на 36 најсиромашни земји во светот во кои живее половина од светското население. Земјите во развој, иако се наоѓаат во вртлогот од понорот на економската заостанатост, чувствувајќи се ужасно погодени од недостигот на финансиски средства за финансирање на својот развој — сепак се принудени и самите да издвојуваат мошне високи суми за воени цели. Тие годишно трошат над 120 милијарди долари за вооружување и други расходи за финансирање на војската. Овие издатоци се за околу десетпати поголеми од оние што земјите во развој ги издвојуваат за потребите на здравството, односно за трипати се поголеми од издатоците за образование, и тоа во време кога во овие региони умираат од глад и од болести близу 30 милиони луѓе секоја година! Или, уште попрецизно: само од глад во светот умираат 28 луѓе секоја минута!

Во крајна линија, значи, епилогот на развојните проблеми на светското стопанство се сведува на гладот. Несреќата на нашата цивилизација е во сознанието дека четвртина од човештвото е гладно. Проблемот од недостиг на храна доаѓа повеќе по вина на човекот отколку на природата. Имено, неколку причини го прават извонредно актуелен овој проблем.

Прво, обемот на финансиската помош на светската заедница за промоција на земјоделското производство во земјите во развој, во осумдесеттиве години стагнира на половина од договореното ниво (на Светската конференција за храна во Рим, во 1975 година, се постигна согласност за алиментирање на трошоците за производство на земјоделските производи во земјите во развој со по 9 мрд долари годишно).

Второ, обемот на помошта во храна — од година во година се намалува. Овој вид помош денес претставува одвај една десетина од вредноста на вкупниот увоз на жита во земјите во развој, додека кон средината на шеесеттите години неговото учество изнесуваше шеесет проценти.

Трето, неверојатно е мал и занемарлив напредокот во меѓународните преговори за трговија со земјоделски производи. Јакне аграрниот протекционизам кај развиените земји, што предизвикува опаѓање на учеството на земјите во развој во меѓународната трговија со земјоделски производи и ги влошува нивните услови на размена.

И четврто, најголемиот дел од трговијата со прехранбени производи е под контрола на транснационалните корпорации, кои не се „многу вознемирени" за тоа кој е гладен во светот, туку за тоа кој ќе плати повеќе — тој и ќе јаде повеќе. Транснационалните компании контролираат 90% од светската трговија со жита, 60% од шеќерот, 90% од какаото и кафето, 70% од светската размена на ориз итн.

Нема сомнение дека станува збор за досега незабележана економска деградација на добар дел земји во светот. Притоа, користејќи се со некои веќе прикажани согледувања во претходните страници од трудов, ќе нотираме дека опачината на економската деградација на земјите во развој ја претставува нивната висока надворешна задолженост која е доведена до неочекувана, мошне вознемирувачка и неиздржлива вредност. Јавниот и приватниот долг на земјите во развој се зголеми од 64 мрд долари во 1970 година на 456 мрд во 1980, односно 620 мрд долари во 1982 година со загрижувачки изгледи да ја достигне фантастичната вредност од 1.250 милијарди долари до крајот на оваа деценија (ако дотогаш ништо не се промени во полза на земјите во развој). Што можеме да очекуваме од иднината — ќе видиме во продолжението на трудов.

**4. Какви се перспективите на светското стопанство?** Одговорот на ова прашање содржи, би рекле, две видувања и две предвидувања: краткорочно и долгорочно.

На краток рок посматрано, наоѓајќи се на крајот од 1983 година, со сигурност можеме да потврдиме дека прогнозите се поволни дури и за оваа година. Имено, од втората половина на годинава, сè поочливо се манифестираат симптоми на постепено оживување на светското стопанство и излегување од мрачниот

тунел на рецесијата. Постојат индикации дека светот започнува да се ослободува од тешките облаци на повеќегодишната економска криза. Меѓународниот монетарен фонд во својот најнов Годишен извештај говори за осетното подобрување на меѓународната економска клима до крајот на 1983 и во текот на 1984 година. Во втората половина на 1983 година, ММФ очекува реално зголемување на бруто националниот производ на индустриски развиените земји од околу 3% во однос на претходната година и 4% во 1984 година во однос на оваа година. Од развиените, опоравокот најсилно ќе се осети во САД и Канада, додека во Европа се очекува тој да се почувствува кон средината на 1984 година. За земјите во развој, перспективите се помалу оптимистички и се смета дека тие во 1983 година ќе остварат стапка на стопански растеж од просечно 2 до 2,5%, додека во наредните 2—3 години можеме да очекуваме динамика во развојот од 4,5 до 5% просечно, што сепак не е задоволително! Во земјите на СЕВ, во 1983 година е најавен „отворен фронт" за реализација на утврдените задачи и цели во среднорочните планови (кои во првите две години не се остварија). Таму се предвидува забрзан пораст на индустриското производство, посебно во СССР (првенствено на енергетските суровини) и стабилизација на економските прилики во Полска. Континуирано лошите временски прилики не даваат елементи за оптимистичка прогноза за производството на земјоделски производи. Според проценките на т.н. ЛИНК—модел, веќе во 1983 година треба да очекуваме опоравување на стопанството од овој регион и пораст на стопанската активност од скоро 3% агрегатно, (што се доближува на предвиденото со среднорочните планови од 3,3% годишно за периодот од 1981 до 1985 година).

По смалувањето на обемот на светската трговија од 3% во 1982 година, во оваа се очекува веќе пораст од 1,5%, односно 2—3% во 1984 година. Притоа, се смета и на зголемување на цените на основните суровини за 5% во 1984 година и за 11 до 15% во 1985 година. Охрабруваат, исто така, и вестите што доаѓаат од фронтовите против инфлацијата: порастот на малопродажните цени во развиените земји е смирен, па дури и запрен. За оваа група земји, во 1983 година се очекува просечен пораст на цените од 5,5%, спрема 7,4% во 1982, 9,9% во 1981 и 12,2% во 1980 година! За 1984 година се предвидува пораст на цените на мало во развиените индустриски земји максимум до 6%, при што, во некои земји инфлацијата би се свела и на 1,5 до 2% (во САД и Швајцарија, на пример)!

Сето ова како да покажува дека, ете, економската криза во светот не се преточи (иако така се очекуваше?) во општа криза на капиталистичкиот начин на стопанисување, бидејќи капиталистичкиот систем не ја изгуби способноста за приспособување и преземање навремени и полезни реформи. Сето тоа само така изгледа! А во суштина и за жал, темните облаци на кризата сè уште висат над светското стопанство. Треба да предупредиме дека позитивните трендови и прогнози на оживување, пред сè, на капиталистичката

економија — може да имаат многу краток век, доколку поголемиот дел од светот — земјите во развој, останат и понатаму цврсто приклештени во челичните преградки на економскиот застој. На помалиот но многу поразвиен дел од светот треба да му биде јасно дека нема вистински оправок и долготраен стопански подем без забрзан економски пораст на земјите во развој — и тоа на долг рок!

Долгорочно посматрано, прогнозите за развојот на светското стопанство, до 2000 година, не се оптимистички. Впрочем, денес постојат две основни групи на проекции за идниот стопански развој во светот. Прогнозите од првата група тргнуваат од постојните проблеми на порастот и функционирањето на светското стопанство, додека прогнозите од втората група даваат одговор на прашањето: како треба да се експонираат одделни економски елементи на структурата на светското стопанство во иднина, за да запре и да се затрпа економската поларизација во светот. Се разбира, предвидувањата на перспективите на светското стопанство што ги дава првата група се пореални и, за жал, поостварливи.

Според овие проекции, до 2000 година не треба да очекуваме топење на непремостливата завеса што ги дели развиените од неразвиените: доходот по жител во богатиот Север и сиромашниот Југ ќе се движи како однос на 15:1, и тоа просечно (значи, дозволени се и многу поекстремни случаи)! Во 1990 година, земјите во развој би произведувале нешто помалку од една петина од општествениот производ во светот, т.е. 10% од производството на машиноградбата и 16% од продукцијата на репроматеријали. Се предвидува овој регион, и до 1990 година да остане така врзан за земјоделското производство и екстрактивната индустрија, односно за т.н. нечиста индустрија.

## ПРЕГЛЕД

на зголемувањето на општествениот производ во светот (во постојани цени, просечни годишни стапки на пораст)

Табела бр. 11

| | ОПШТЕСТВЕН ПРОИЗВОД | | | |
|---|---|---|---|---|
| | Вкупно | | по жител | |
| | 1980—85 | 1985—1990 | 1980—1985 | 1985—1990 |
| Земји со низок доход | 4,5 | 4,7 | 2,1 | 2,5 |
| Земји со среден доход | 5,2 | 5,8 | 2,7 | 3,4 |
| Увознички на нафта | 4,7 | 5,5 | 2,4 | 3,2 |
| Извознички на нафта | 6,3 | 5,9 | 3,5 | 3,4 |
| СИТЕ ЗЕМЈИ ВО РАЗВОЈ | 5,1 | 5,6 | 2,6 | 3,3 |
| Индустриски земји | 3,5 | 4,0 | 2,9 | 3,3 |
| Централно — плански земји | 4,6 | 4,5 | 3,4 | 3,3 |

Извор: The World Bank, World Development Report, 1980, Washington, D.C. str. 99

Прикажаното темпо на пораст на општествениот производ (особено по жител) во одделни региони и подрачја во светот во осумдесеттиве години открива загрижувачки тренд: јазот во развојот ќе се продлабочува! А тоа е, експертите во Светската банка сметаат, само една оптимистичка варијанта на развојот во светот?! Според оваа варијанта откриваме дека во осумдесеттиве години, најмалу развиените најмалку ќе го зголемуваат својот доход (по жител), додека најмногу развиените — најмногу ќе профитираат од развојот. Па во што се состои, тогаш, оптимизмот на оваа проекција? Веројатно во сфаќањето дека „од лошо има и полошо"!? Тоа значи, добро е што се очекува некаков развој, а не стагнација и назадување.

А за да се отвори процесот на измена на релативните односи во структурата на светското стопанство меѓу одделни негови делови — во полза на земјите во развој, тие би требало до крајот на ова столетие да остварат стапка на пораст од близу 5% по жител, под претпоставка дека стапката на пораст во индустриски развиените земји би се движела на ниво од 3,5% годишно (по жител).

ПРЕГЛЕД

на динамиката на општествениот производ во светот и неговата регионална разместеност

| регион | Просечна стапка на пораст — во % 1980—2000 | Учество во општествениот производ — во % 1980 | 2000 |
|---|---|---|---|
| Индустриски развиени земји | 4,0 | 66,1 | 50,9 |
| Северна Америка | 3,3 | 32,9 | 21,0 |
| Западна Европа | 3,7 | 22,6 | 16,7 |
| Јапонија | 4,9 | 6,2 | 6,5 |
| Социјалистички земји — СЕВ | 5,0 | 18,6 | 20,7 |
| Земји во развој | 7,2 | 13,3 | 28,4 |

Извор: The Future of World Economy, UN., New York, 1977., p. 32

Евентуалното остварување на една ваква проекција, веднаш да кажеме, би донело многу позитивни ефекти за земјите во развој и за целокупното светско стопанство: забрзана индустријализација на земјите во развој, побрз пораст на цените на примарните од цените на индустриските производи, позитивни промени во меѓународните текови на капиталот и друго, што сè заедно би ги доближило земјите во развој кон високоразвиените на отстојание од 7:1, наместо сегашните 15:1!

Дали ќе се остварат овие или другите предвидувања (или пак нешто сосема трето?), скоро со сигурност може да се одговори но бидејќи одговорот е очигледен, ние нема да го понудиме затоа што сме оптимисти.

**5. Каков заклучок следува?** По сето она што досега беше прикажано во нашиов труд — скоро и да не е потребно посебен заклучок. Се трудевме со факти да го презентираме и документираме она што го нотираме овдека за состојбата, проблемите и перспективите на светското стопанство.

Има нешто, сепак, што т р е б а да следува како заклучок: сето она што денес се случува на арената на меѓународната економија е предизвикано од низа причини, меѓу кои најзначајни се оние што произлегуваат од системот на продукционите односи што доминираат во светското производство и размената. Односите, значи, во глобалната економија во светот се определени од ритамот на односите во капиталистичкиот дел на светското стопанство. Тоа значи дека пазарната економија на капиталистичките земји ги диктира основните тонови во развојот на производството и размената во светот. Карактерот на капиталистичкиот начин на производство и противречностите што се јавуваат во него се експонираат и врз карактерот на меѓународните економски односи, трансформирајќи ги противречностите на капитализмот како систем во противречности на светскиот економски систем. Ваквата корелација е од посебно значење за светското стопанство, кое во сегашниве услови сè уште е капиталистичко. А над капитализмот висат олујни облаци: неговата империја е пред дефинитивното распаѓање, бидејќи логиката на нејзиното постоење противречи на логиката на историскиот процес на повлекувањето на капитализмот од светската сцена. Затоа, многу е важно да се предвидат и средствата со кои капитализмот ќе се обиде да го запре овој процес. Во зависност од средствата со помош на кои капиталистичките држави ќе го бранат она што не може уште долго да се брани — би требало да се приспособува и однесувањето на другиот дел од светот: не само, во нашиов случај, заради светското стопанство туку и заради — светскиот мир.

## ИЗБОР ОД КОРИСТЕНАТА ЛИТЕРАТУРА*)


1. Јанез Становник, Меѓународни привредни систем, Комунист, Београд, 1983, посебно: 144—169 стр., 228—254 стр., и 332—403.
2. Љубиша Адамовиќ, Југославија и меѓународно економско окружење, Београд, 1983, посебно: Меѓународни привредни токови, стр. 191—253.
3. Група автори, Jugoslavija u svjetskoj privredi, red. Bogdan Ćosić, Zagreb, 1981, posebno: Nova Svjetska privreda, 1—62 str.
4. Жарко Мркушиќ, Организација и економика међународне размене производа, услуга и знања, Београд, 1983, посебно: Међународни финансиски систем и учешће у токовима плаћања, стр. 159—197.

5. Оскар Ковач и др., Привреда Југославије до 1985., Београд, 1982, посебно: Новије тенденције у привредном развоју света 20—28 и Очекивана будућа кретања у светској привреди 30—35.
6. Благоје Бабић, Страни приватни капитал и развој неразвијених земаља, Београд, 1982, посебно: стр. 109—157.
7. Љубиша Адамовић и Оскар Ковач, Савремена кретања у међународним економским односима и место Југославије на међународном тржишту, објавено во зборникот: Меѓународни маркетинг и удружени рад, Нови САД, 1982 година, стр. 9—21.
8. Брантова комисија, Заједничка криза Север—Југ, сарадња за опоравак света, Београд, 1983., посебно: стр. 87—101 и 119—129.
9. Радован Јауковић, Стагнација светске привреде и њено превазилажење, Економска мисао 2, 1983, стр. 24—57.
10. Петрашин Петрашиновић, Светска привреда у 1983 и 1984 години, Продаја 6, 1983, Београд, стр. 13—20.
11. Владимир Гречић, Откуд стагнација светских размера, Конзорциум института, новембар, 1982, Београд, стр. 19—21.
12. Владимир Гречић, Развој светске привреде, Конзорциум инситута, март, 1983, Београд, стр. 31—34.
13. Milica Žiberna, Uticaj protekcionizma na međunarodnu trgovinsku razmenu i svetski trgovinski sistem, objaveno vo makroproektot Novi međunarodni ekonomski poredak, Zagreb, 1982, стр. 97—123.
14. Anri Lefevr, Preživljavanje kapitalizma, Sarajevo—Zagreb, 1982, посебно: стр. 60—121.
15. Charles A. Michalet, Svjetski kapitalizam, Zagreb, 1980., посебно: Dinamika svjetske privrede 129—167.
16. World Economic Review, 13 th World Congress — Oslo 23—30 June, 1983, посебно: стр. 6—12, 19—25 и 42—50.
17. Annual Report 1983, IMF, Washington, D. C., посебно: 1—44,
18. The Current World Economic Crisis and Perspectives for the 1980s, Belgrade, June, 1983., Item 8, Policy paper
19. Promises to Keep, The United Nations Development Programme, UNDP, New York, 1983.
20. Development and Recovery: The Realities of the New Interdependence, Report by the Secretary-General of UNCTAD for the sixth session of the Conference, Belgrade, 1983.
21. Handbook of International Trade and Development Statistics, UNCTAD, 1983, Genevue
22. Protectionism, trade relations and atructural adjustment, UNCTAD VI, Item 10, Policy paper, Belgrade, 1983.
23. Aid to Food and Agriculture: A Permanent Challenge, The OECD Observer November 1983, br. 125, p. 12—17
24. Agriculture: Toward 2000, FAO, 1982, Rome
25. World Food Report, FAO, 1983, Rome

Луан Старова

# Тито и творештвото на неврзаните

*„Тито треба секогаш да биде тука и да продолжи да се бори не само за слободата, единството, силата и револуционерната трансформација на Југославија, туку и за слободата на целиот свет.“ ЖАН КАСУ, на 6 мај 1960 г.*

1.

Универзалната историја на човештвото е можеби содржана во неколку метафори, запишал поет од просторот на неврзаните земји во светот. Кон овие метафори човештвото трага уште од искона. Народот отсекогаш имал свои избраници кои со своите животи и дела — биле најблиску до вистинската метафора, до колективната визија.

Визијата на неврзувањето денес прерасна во една од „универзалните метафори“, во реалност во која е содржан значаен дел од современата историја на човештвото. Во генезата и реализирањето на големата цивилизациска идеја на неврзувањето во светот, како нова хуманост на човештвото, почива големиот и историски придонес на Јосип Броз Тито.

Поновата историја на творештвото во светот речиси и не познава други примери кога метафората била пред поголем предизвик за да ги опфати магистралните димензии на една личност, како во случајот на Јосип Броз Тито. Пораките што ги остави тој за да ги одгатнуваат и идните генерации, денес во нашата земја и во светот — прераснуваат во универзален бастион на една нова хуманост во светот во која се вткаени во дијалектички строеж идеите на социјализмот, самоуправувањето и неврзаната политика.

Вистината за Титовата хуманост во светот со видлив автентичен творечки придонес денес ја доградуваат и творците на бројни народи во светот кои се со различни идеолошки и верски определби, со различен степен во цивилизацискиот развој и освоената слобода.

Историски потврдениот кодекс на креативните Титови вредности, плодотворно вградени во југословенското искуство на изградбата на самоуправниот социјализам, низ историското и судбоносно помирување на вековните противречности, се структуираа во современиот историски еволутивен миг на бројни национални заедници и ослободителни движења во светот. Титовото време на изградбата на социјалистичка и самоуправна Југославија коинцидира со судбоносната антиколонијалистичка револуција во светот. Титовата континуирана присутност во творечките текови на овие земји како постојан мотив и инспирација, всушност, одговара на реалните стремежи да го доразвиваат и да трагаат по сопствени автентични излези Титовиот кодекс на прифаќањето и менувањето на светот. На што се должи овој процес на постојана присутност на Титовиот универзум во творештвото на значајни автори од повеќе области од творештвата на неврзаните земји во Азија, Африка, Латинска Америка?

Титовиот креативен однос кон неврзувањето во основата пред сè, го претставува континуитетот на антивоеното расположение, длабоко прониканто во неговото битие. Човекот чиј народ во последната војна изгуби близу два милиона луѓе, во себе ќе гради длабоко доживеан и осмислен систем против злото на војната, што ќе прерасне како универзална вредност за сите народи во светот кои што ќе се борат за слободата и мирот. Тито секогаш истакнуваше дека југословенската определба за неврзаната политика има своја генеза во нашето предвоено, револуционерно и антифашистичко движење, во нашата народноослободителна борба. Титовиот пат во повоениот период во новата историска перспектива на револуционерниот развој ги универзализира принципите на неврзаноста на народите наспроти блоковската поделеност...

Историските средби што ги имаше Јосип Броз Тито во повоениот период со народите на Азија, Африка и Латинска Америка, всушност, го претставуваа историскиот чин на *очекуваното пристигнување.* Потсетува овој чин на Титовото доаѓање во судбината на ослободените народи на Латинска Америка, на визијата на славниот чилеански поет Пабло Неруда што ја изрекува за *Боливар-дека и по смртта, ќе доаѓа на секои сто години, кога ќе го повикува гласот на народот.*

Во богатата и повеќеслојна индиска творечка традиција, во современите поетски напеви, почнувајќи уште од судбоносната 1941 г., на песните на индиските поети Прадип Чатуверди, Нарасиме Реди, Рамаќандра Бамбахани и други, Тито ќе биде неодминлив мотив во времето кога во Европа на фашизмот му беше речено најсилното *не*, што се совпаѓаше и со антиколонијалистичката расположба на побунетиот индиски народ! И тогаш, во толкава географска оддалеченост, Титовата едноставна, но повеќеслојна реч, откината од длабините на неговото битие, се надоврзуваше на зборовите на поетите како жива реалност, како миг на реализирана визија. По вековниот мрак на колонијализмот — за луѓето од азис-

киот континент, Европа низ мисиите на Јосип Броз Тито ќе заблеска со нова, надежна светлина. Историските настани што потоа ќе следат, средбите со Нехру, Насер, големите самити на неврзаните земји во Белград, Каиро, Делхи, Коломбо, Лусака, Хавана... ова единствено поврзување на сите народи во светот со мостот на неврзаноста, ќе понуди бројни можности, мотиви, дијалектички модели за творците од повеќе генерации да трагаат по творечкото продолжување и облагородување на неврзаноста, како нова цивилизациска фаза од развојот на човештвото. Ќе се испреплете длабокото цивилизациско корење на ослободените народи, со нова енергија ќе бликнат соковите на новото чувствување на светот во сè поразгранетото стебло на неврзаните земји. Ова ќе биде творештво во кое едноставните луѓе, без митски прерогативи, ами со големо внатрешно чувствување на народната судбина со универзалниот јазик на вистината ќе говорат за лебот, светлината, слободата. Титовиот историски пример на потрагата и освојувањето на слободата во реалноста на животот на народите на неврзаните земји ќе биде прифатен како историска волја што се обновува низ вековите, како неизбежна вертикала во времето, како светилник што открива еден од спасоносните патишта за човештвото.

Јосип Броз Тито до крајот на својот револуционерен живот веруваше во големата историска енергија што требаше да се ослободува од здружувањето на неврзаните, како нова спасоносна свест за нашата современа цивилизација. Поуките со кои се здоби од Народноослободителната борба на својата земја, кога до слободата можеа да дојдат единствено збратимените народи и народности, Тито ги согледуваше и ги проширувaше и во перспективата на разделениот свет. Затоа по враќањето од Четвртиот самит на неврзаните, тој со историски такт ќе рече дека *„неврзувањето не е само совест на човештвото, ами и негова иднина...“*

Движењето на неврзаните, во кое денес се опфатени две третини од човештвото и над сто земји во светот, одигра судбоносна улога во елиминирањето и на последните рецидиви на колонијалната зависност. По колонијалното ослободување, неврзувањето за многу земји значеше деколонизирање и создавање во светот на нов креативен менталитет и во секторите на технологијата, информатиката, образованието, културата. Историското, цивилизациското и културното значење на будењето на неврзаните земји се состои и во тоа што од налетите на големите креативни бранови на штотуку ослободените народи, од стегите на колонијализмот, им иде крајот на сите европоцентрични убедувања за безусловна креативна и воопшто духовна надмоќ.

Титовата личност во повеќе домени на творештвото беше мошне инспиративна. До крајот на својот богат револуционерен живот тој остана доследен борец од првите редови на револуцијата, борец за сите димензии на слободата, пламено доследен на своето марксистичко и антидогматско толкување и прифаќање на светот. Тито, низ драгоцените историски примери, вградени во

битието на својата земја, на современиот свет му понуди длабоко доживеани и проверени можности за хумано однесување, за храброст во судбоносни мигови, за слободољубивост, за историска одговорност пред народот...

Денес и најревносниот хроничар останува немоќен целосно да ги регистрира сите бранови на почит, љубов, восхит, пиетет, прифаќање, влијание, продолжување, откривање... — што постојано надоаѓаат од сè поголемиот океан на неврзаните земји во светот. Речиси денес во светот и не постои позначаен мислител, современик на Титовата епоха што не се искажал за историскиот придонес на Тито во победата над фашизмот, откривањето на хуманото лице на слободата, во градењето на трајните мостови за доближувањето и проникнувањето на народите и цивилизациите...

Во нашето време и титаните на перото од ковот на Мирослав Крлежа го прифаќаат повеќеслојното творечко зрачење на едноставниот Титов збор како нов проблесок во светот. Крлежа во тој контекст ќе запише дека „*Тито беше човекот кој на планетарна сцена разви дејност од историски размери и кој како организатор на меѓународното движење на неврзаните земји со својата нескршлива волја го извојува признанието на цел свет.*“ Во потрагата по апсолутната метафора што би го претставила Јосип Броз Тито во времето, познатиот италијански писател Алберто Моравија, се определува на споредбата на нашиот водач со Демијург. Во оваа амплитуда на метафората од реалноста до митскиот проблесок, како меѓу два пола на мислата во светот, може да се помести постојаниот восхит кон Титовото дело. Меѓутоа, ликот на Тито не се наложува ниту од далеку како отуѓен мит или легенда, ами тој изгрева, како алтернатива на животот во слобода наспроти ропството, се наложува на хоризонтите на народите како цел до која се доаѓа со длабока љубов кон човекот. Затоа и едноставноста на Титовиот збор со сите видливи и невидливи проекции за нас и за светот, се наложува како комплексен облик на допирањето на совршеното...

Денес ширум светот од ден на ден станува сè поголем фондот на творечки пројави што се посветуваат на личноста и делото на Јосип Броз Тито. Во доменот на уметноста на зборот, во литературите на бројни јазици во светот, во публицистичката мисла се пишуваат песни, раскази, монографии, инспирирани од досегашниот и натамошниот ôд на Титовото дело во творештвото, во животот и хоризонтите на народите во светот. За компаративните студии во областа на литературата, а да не говориме за другите хуманистички науки е создадена монументална мотивска единица под називот *Тито и неврзаните,* која покажува натамошно зголемување.

И од неколкуте отргнати примери што се наудат во нашиот прилог како можни типолошки ориентири во положувањето на можните координати да се согледа Титовото присуство во творештвото на неврзаните во азиските, африканските и латиноамериканските литератури, може да се види како денес во светот продол-

жува да живее, хармонично изанесно, мобилизаторски и надахнато — монументалниот говор за човекот кој до максимална можна мера до денес успеа да го *здружи човештвото.*

2.

Титовото монументално дело стана трајна творечка инспирација во творештвото, посебно во доменот на уметноста, односно на литературата не само на југословенските народи и народности, ами и во творештвата на неврзаните земји. Творечката мисла и акција на Тито силно се чувствуваше во азискиот континент. „Смртта на маршал Тито, пишува Ромеш Тапар, остави празнина во Азија. Таа се доживуваше како да беше секој народ оставен без својот најблизок. Тито беше дел и на Азија... За генерациите родени за време на колонијализмот, а ослободени под дејството на големите збиднувања за време на Втората светска војна, овој израз е исполнет со големо значење. Иако Тито засекогаш останува во сеќавањето на фотографијата со своите пријатели Насер и Нехру, тој за Азија е симбол на човекот кој не оставаше било што да го сврти од патот на афирмацијата на суверенитетот на неговата земја и народ, дури и тоа што изгледаше како непремостлива пречка... Националниот суверенитет и неврзаноста станаа неразделни за новоослободените земји. Поуката целосно беше разбрана... Народите без моќ во единство со другите, стануваа моќни. Титова Југославија беше значаен извор на таа моќ. „НИН, од 11 мај 1980 г. ст. 29).

Примерот на Југославија, според заклучокот на овој автор, ќе биде проучуван во сегашните движења ширум централна и јужна Азија. И што би можело да биде подобар монумент од тоа за Јосип Броз Тито во Азија, зашто во крајна линија афирмацијата на суверенитетот во меѓународните односи е во директна врска со здравиот внатрешен развој. Тоа е поука што треба да биде вткаена во ткивата на нашите општества, завршува Ромеш Тапар...

Димензиите на живиот Титов монумент во Азија се најприсутни во земјата на Ганди, Нехру, Индира, во пријателска и неврзана Индија, во земјата која беше една од лулките на човештвото и нејзините бројни цивилизации. Всушност Титовата револуционерна мисла и акција во редот на неврзаните земји свое прво влијание во четириесеттите години на нашиов век имаа во Индија. Титовите историски средби со Нехру (од 1954, 1955, 1956, 1960 и 1961 г.) му објавија на светот еден нов вид меѓуцивилизациски азиско-европски дијалог, првпат ослободен од тежините на евроцентризмот и колонијалистичкиот менталитет. Од нивните историски средби се роди идејата на неврзаноста како нова димензија во разбирањето меѓу народите, приклештени во блоковската неизвесност. Поновата историја, речиси и не бележи толку плодотворна средба за човештвото. Тито во личноста на Нехру го откриваше човекот на сопствените идеали, човекот кој низ младоста, во

затворската неизвесност, понираше длабоко во традицијата и духот на индискиот народ. Низ личноста на Нехру, Индија се отркиваше себеси, ја откриваше својата нова епоха. Се наложува паралелата со Титовиот револуционерен живот: и нашиот претседател во занданите на стара Југославија ја осознаваше вековната револуцииoнерна традиција на својата земја. Нехру во еден од најголемите простори во светот, означен од најголема гама на човекови различија го откриваше единствениот и симфоничен пат на слободата. Идентичноста на патиштата што водеа кон слободата и независноста на сопствените народи ги доведе Тито и Нехру пред универзалниот хоризонт на новата реалност за човештвото — движењето на неврзаните.

Историските средби меѓу Тито и Нехру, како пример на меѓуконтинентално доближување на народите, без преседан во поновата историја ќе прерасне во неисцрпен извор за толкување, осветлување и продолжување во доменот на творештвото.

Во доменот на индиското поетско творештво постои традиција во пеењето за Тито и за Југославија. Претставуваше вистинско откритие за нашата јавност фактот кога индиските поети на вечерта на нивната национална поезија на Струшката поетска манифестација во 1980 г. не се претставија само со песни инспирани од Тито, ами и со искажувања и прилози за постоењето во Индија на една цела поетска традиција посветена на нашиот славен водач и на Југославија. Познатиот индиски писател Мани Мадукар, по тој повод во југословенскиот печат објави драгоцен прилог за „Тито во индиската поезија", на кого и му го должиме запознавањето со дел од овие сведоштва.

*

* *

Во епохата на Ганди народот со своите секојдневни императиви влезе во индиската поезија. Револуционерната мисла на Ганди за прогресот низ ненасилството означи нова етапа во индиската вековна традиција на творештвото. Новата политичка визија на Ганди ја отвори Индија кон светот, а светот сега можеше и од нов ракурс да ја согледа големата Индија. Во четириесеттите пресудни години на овој век слоевитата и мисловна индиска поезија, обојувана од различни јазични структури во императивните допири со животот во своето напредно крило, го прифати дијалогот на директните историски настани. Судбинското индиско пеење, вековно спокојниот индиски говор ќе бидат разбранети од историските настани што го потресуваа човештвото. Во поновата индиска поезија, пеењето за Ганди, Нехру, за другите славни личности од историјата на Индија, што судбински ги разбранувале народите и им го откривале патот на слободата и независноста, ги добива димензиите на колективно творење, како за личности во кои е *обединета непобедливоста на сите.* Во редот на овие личности што природно

се вткајуваат во пеењето на индискиот поет од четриесеттите години се вбројува и Јосип Броз Тито. Организираниот востанички отпор на југословенските народи и народности во поробена Европа од 1941 г. под раководството на Тито, ги восхитуваше Индијците, ги храбреше во нивната антиколонијална борба за слобода.

Стиховите за Тито, за неговата храброст и мобилизаторска моќ ќе станат дел од напредната, ангажирана индиска поезија. Хиндискиот поет Прадип Чатурведи во 1942 г. ќе ја напише песната „Борбениот пат", која претставува чудесен поетски мост помеѓу личноста на Тито и далечниот индиски народ. Песната е повик на големата индиска човечка заедница до Тито како нејзин избраник од чесното бојно поле за слободата за да издржи во праведната и значајна борба за сето човештво. Повикот што му го упати Чатурведи на Тито во решителните години за слободата на народите во светот ја има моќта на спокојниот индиски поетски говор: *Тито, имај сили за нови дела /пред тебе нема запир/ во тебе нема крај! /Ти сега не си сал еден човек ти си средиште на светлината/ ослободител на желба на сите тие што ги прегрнал /глувиот мрак/ на ропството и немоќта.*

Среде индискиот народ постои речиси култна традиција и почит кон славните водачи што успевале да ги поттикнуваат широките народни маси во нивната борба за ослободување. „... Љубовта и почитта кон Тито, како што бележи Мани Мадукар, не се родија одненадеж, тие се длабоки колку и корењето на старото разгрането стебло." Тито е нова инспиративна реалност во повото ангажирано индиско пеење. Во оваа поезија, во една тематска перспектива, низ кажувањето на спокојниот, но моќен индиски збор, можат да се реконструираат сите фази и позначајни епизоди на борбата на југословенските народи и народности под раководството на Јосип Броз Тито.

Поетот Нарасиме Реди во песната „Среќна вест" напишана непосредно по изреченото признание на Тито и херојската партизанска борба на средбата на сојузниците во Техеран во 1943 г. ќе понуди лирска парафраза за Титовиот подвиг во поробена Европа. Поетот Рамќандра Бамбани во песната „Чудотворноста на Тито", напишана во 1944 г. се инспирира од фактот кога нацистичките генерали признавајќи ја својата немоќ пред храброста на Тито, порачуваат: *Кога би имале/барем еден како Тито/изгубените битки би биле добиени./Но глеј, чудо стори Тито/го прекали по својот лик /секој борец во ослободувањето на Југославија/ — сите нив ги создаде Тито.*

Ослободувањето на Југославија, одлуките на АВНОЈ од 29 ноември 1943 г. имаа свој одглас во далечна Индија. Херојската борба на југословенските народи и народности на чело со Тито со тоа докажуваше дека имаше и пошироко општочовечко значење во светот. Слободата на Југославија, Индијците ја чувствуваа и како своја слобода. На денот на југословенската Република во индискиот град Пун, беше организирана голема поворка на сло-

бодољубиви Индијци која заврши со голем митинг на кој познатиот мартаски поет Наротам Раѓуркар ја рецитира својата песна во чест на Слободна Југославија. Потоа неговата песна под наслов „29 ноември“ била објавена во повеќе напредни индиски весници, како општа порака и честитка од индискиот народ до народите на Југославија за извојуваната слобода: *Небото е слободно/зраците се слободни/зборовите ги отфрлија/оковите на молкот: Да живее Тито/одекнува сега во секоја куќа и градина... Помина низ крвавиот пат на жртвите/до денес оваа чудесна земја /стигна до врвот/ од своите соништа./ На овој празнчен ден на земјата ѝ посакуваме среќа/ и дариме цвеќе од нашите срца/Југославијо, биди секогаш слободна/гордост на светот!“* Во тогашниот индиски печат ќе осамнат и нови стихови како поздрав и поддршка на југословенскиот пат во борбата за независност и социјалистичка изградба...

Во традицијата на источните народи чинот на уметничкиот народен говор, чинот на творештвото претставува и чудесно меандрирање на мислата на хоризонтите на бескрајот, за да запре како изблик на наједноставна ерупција пред појавите на животот и да се слее со него по најприроден пат. Титовата присутност во поновото индиско пеење колку и да фасцинира со сите премостувања на големата далечина, таа ги добива димензиите и на еден реален чин. Вербата што ја покажа големиот индиски народ кон делото на Тито во доменот на политиката на неврзувањето за време на историските средби со Нехру, во својата генеза го имаше Титовиот удел и искуство во борбата за ослободување на Југославија, на Европа од фашизмот. Индијците во тактот на нивниот спокоен тек, мудро задржани од диктатот на внатрешната визија, го очекуваа Титовото доаѓање како настан до кој мораше да дојде во нивната историја. Визијата на неврзувањето, тоа среќно прекршување на сопствените зраци на надежта и слевање на патиштата на различните народи во светот, ќе бидат следени од индиските поети како врвен чин во доменот на творештвото.

*
* *

Индиската поезија верно го следи повоениот Титов пат во изградбата на новото хумано, социјалистичко и самоуправно општество, го следи патот на мирот и поддршката во ослободувањето на другите поробени народи. Индиските поети наведуваат оти не е случаен фактот што по смртта на Нехру, индискиот народ ќе го чувствува уште поблизок Јосип Броз Тито. Тоа се објаснува со фактот што постоеле неколку битни судбинско допирни точки со кои Тито го најде своето трајно место во срцата на индискиот народ. Во таа смисла во Индија е позната песната на малајаламскиот поет Кешав Вардарђан „Писмото до девојченцето“ во која е понуден вистински лирски монумент за љубовта на индиските деца кон нашиот водач преку писмото на ќерката на поетот што сака да му го напише на Тито по смртта на Нехру, за тој наместо него да ја прифати грижата за нив, за да бидат нивните детства среќни...

Со овие едноставно искажани песни, кои кријат несомнена убавина во нивниот автентичен израз, не пресушува големата река од пријателски чувства, симпатии, љубов и блискост кон Тито и Југославија. Оваа река силно ќе надојде и ќе го преплави сиот индиски народ за време болеста и смртта на претседателот Тито. Сета праисконска моќ да се задржи вековното зло, да се скроти текот на судбината, ќе бидат вградувани во колективната, магистрална песна што индискиот народ не престанува да му ја пее на својот Јосип Броз Тито...

3.

Титовото име силно ќе се вкорени и во творечката свест на нова Африка. Титовиот револуционерен живот се совпаѓа со историското вековно будење на африканскиот континент. Судбината сакаше континентот — колевка на човештвото, најдолго време да остане во беда, зависност и заборав. Со векови процесии црна човечка енергија се одливаа од недрата на црниот континент, осиромашувајќи ја неговата основна супстанца. Титовиот пат во Африка и неговото стапување во историската фаза кога во повеќе африкански земји се водеа решавачките битки против колонијализмот, во светот го означи моделот на едно ново историско, хумано и плодтворно обраќање кон Африка што нема да остане и без творечки одглас среде народите на црниот континент.

Уште од првите историски посети на Тито на африканскиот континент, сите облици на традиционалното орално и игриво творештво доживуваат нови спонтани предизвици. Во земјите на црна Африка и најдлабоките чувства се искажуваат и со немирот на телото, со звукот на там-тамот, а во арапскиот дел тоа се прави со игрите на воините со сабја, со јавачките вештини. Титовиот пат во Африка бил овековечуван со секогаш нови творби инспирирани и од самиот миг на средбата. Поезијата најбргу ги наткрилува противречностите, ги совладува вековните бездни, го претставува директниот говор на народот за слободата.

Тито станува неодминлива компонента во вековниот африкански говор за слободата. Меѓутоа, ако се трага по извесни константи во тој искрен, доживеан и директно творечки говор на Африка за Тито, првин се наложува спонтаната искреност, директната блискост, внесувањето во својата судба. Како ретко која друга европска личност, Тито се прифаќа и се слави во творештвото на Африка. Европа со векови испраќаше војски, мисионери, трговци, семожни авантуристи, водена од своите колонијални апетити. Меѓутоа, во тие вековни процесии, никој не донесе и не остави во Африка колку Тито. Тој ја донесе надежта на ослободувањето од колонијалната зависност, од енигмите на вековниот евроцентризам. Тито ја донесе и реалноста на реализираната визија на неврзаните земји, толку неопходна за натамошното будење на црниот континент. Ако денес Африка е континент со најголем број

земји што им припаѓаат на движењето на неврзаните земји, африканскиот мислител Теофил Обенга во една прилика ќе рече дека решавачка улога за тоа имале Југославија и Тито. Тие успеале да го покажат нивниот пат кон слободата, нудејќи го сопственото историско искуство, сопствената борба против фашизмот и сопствената антиблоковска политика...

Поетската дарба неретко во традицијата на арапските и другите африкански народи ги красела и славните борци за слобода, смелите војсководители и државниците. Затоа и не е случаен фактот што и денес знаменити државници на Африка како Кенет Каунда, Леополд Седар Сенгор, Секу Туре се и познати поети. Затоа и бројните пораки што ѝ беа упатени на Југославија од народите на Африка по повод загубата на Јосип Броз Тито, се најблиску до доживеаниот поетски говор, бликнат од непосредниот живот. Меѓутоа, и во тековите на современите литератури на штотуку ослободените африкански народи од колонијализмот, можат да се следат цели текови на единствено можната милитантна литература што го следи чинот на ослободувањето, во која е вткаено и кажувањето за Тито и за неговиот универзален придонес во освојувањето на слободата. Еден од најдоживеаните и творечки преточени облици на Титовото присуство во поновата историја на Африка и неговиот придонес во борбата против колонијализмот и неговите рецидиви, во градењето на спасоносната визија на неврзаната политика, може да се открие во поетскиот говор на Кенет Каунда, претседателот на неврзана Замбија. Подложен на речиси инстинктивната творечка дарба во најдраматичните мигови на животот да реагира со стих, како старите замбиски народни рапсоди, Кенет Каунда на 7 мај 1980 г., кога разбра за смртта на својот голем пријател Јосип Броз Тито, од себе ќе ги откорне стиховите, што во себе ќе ја носат и целоста на големото искуство на животот на значајниот миг за натамошниот тек на неврзаната цивилизација: *Падна горостасното стебло! Но/корените на неврзаноста на тоа стебло/не можат и нема да исчезнат!/Другарот Тито е поголем во смртта/отколку во животот./Тој ќе живее и живее.*

Зарем на овие стихови, што се врежуваа во срцата на сите Југословени, треба да се надоврзат и зборовите од пораката на Каунда кога изјави дека „е горд што беше ученик на големиот Тито, учител на неврзаноста во светот," потоа дека „Тито ни остави толку патокази, за да мораме постојано да соработуваме за да не пропадне сè што досега беше создадено. „Кога слободољубивите народи во херојската борба за слобода ги губат војсководителите на кои им ја должат победата како да доаѓаат до истите судбински метафори. *Горостасното стебло што падна,* метафората за заминувањето на Тито, како што толкуваше еден наш критичар, по повод изведбата на „Посмртната химна" на нашиот композитор Емил Косето на зборовите на песната на Каунда, и за Замбиецот и за Југословен асоцира на вековниот храст, на липата од големите селски буни, на високиот јаблан. Оваа хорска композиција што

беше изведена од мешовитиот хор на КУД „Моша Пијаде“ на концертот одржан по повод XII конгрес на СКЈ во Загреб прозвуче со сета монументална убавина што придонесе химната за смртта да продолжи во трајната порака за пријателството, животот. (*„Да живее Тито/Тито братот, братот драг/Тито другарот драг/Те жалиме со горчливи солзи/Те жалиме во болка и грч/Зашто со твоите дела/нè задолжи,/Те сакавме/Ти се восхитувавме/И веќе не плачеме/Зашто Тито Великиот/Зашто Тито смелиот/, Живее, живее, живее.“)*

Речиси во секоја неврзана земја на Африка може да се трага по изворите и тековите на пеењето за Тито и за Југославија. Таа песна, некогаш повoдна, некогаш задлабочена, некогаш како порака, се протега од падините на Атлас и бреговите на Атланскиот океан, до оазите на Сахара, преку Магреб до Сирија, во Египет, во Палестина, до југот на Африка, до Зимбабве, преку Ангола, Замбија до Сенегал, Гана, Гвинеја... Секоја литература на овие земји со нејзиното пеење за Тито и Југославија заслужува одделен пристап, но во оваа пригода, запираме на примерите од пријателска и неврзана Гвинеја. Водачот на оваа земја Секу Туре на самитот на неврзаните во Хавана во името на дванаесет делегации предложи да се донесе Резолуција за специјално признание за Јосип Броз Тито за неговите историски заслуги во движењето на неврзаните. Секу Туре се смета за еден од првите основоположници на движењето на неврзаните заедно со Тито, Нехру, Насер. Се чини оти Секу Туре беше еден од најповикани да говори за претседателот Тито по повод донесувањето на Резолуцијата на самитот во Хавана, него го врзуваше со нашиот претседател повеќе од две децении искрено пријателство и соработка. *„Тито беше многу чесен, човечен, со длабоко чувство за праведност,* вели Секу Туре во вдахновениот есеј по смртта на нашиот претседател. „Според неговото разбирање, среќата не смее да биде ничиј монопол, таа мора да биде на дофат на секој човек и народ. Тоа го објаснува и фактот оти во Африка и другиот не постои ниту едно ослободително движење што немало поддршка — како материјална така и политичка од Југославија, што не добивало полезни совети од маршал Тито... На политички план, Тито даде непроценлив придонес во формирањето на свеста на народите на Азија, Африка и Латинска Америка... Денес неврзаноста стана вистинска сила, Две третини од човештвото му пристапија на ова движење. Тоа што некогаш се сметаше за ефемерно, денес прерасна во доминантен елемент на светската сцена. Овој напредок му го должиме на упорноста, интелигенцијата на нашиот доајен, претседателот Тито... Тој ќе продолжи да живее сред сите народи на светот. Секогаш кога народите ќе извојуваат некоја победа, ние ќе знаеме оти е тоа и Титова победа.“ (НИН, од 11 мај 1980. стр. 21)...

Последниве години во СР Македонија на големата меѓународна манифестација со голем углед во светот Струшките вечери на поезијата сведоци сме на непосредната поетска илуминација на

креативни изблици на поети од Африка, Азија и Латинска Америка, и други земји во светот инспирирани од ликот на Тито. Да го наведеме, останувајќи на примерот на Гвинеја, придонесот во таа смисла на поетите од оваа пријателска и неврзана земја Роже Готу Зому и Сике Камара. Настапот на овие поети на нашата поетска манифестација во летото 1980 г. помина целосно во знак на оддавање почит на делото и личноста на Тито. Поетот Роже Готу Зому со прилогот „Мојата најубава песна е за Тито", со ненаметлива и природна искреност сакаше да покаже оти неговата песна е само елемент од синтезата на големото расположение за Тито и за Југославија што доаѓа од срцето на Африка и Гвинејскиот народ.

Творечкото битие на Зому е обземено од новата димензија на животот што ѝ ја донесе неврзаноста на Африка. Ни открива дека постојат повеќе генерации поети што се инспирирани во нивното творештво од ликот и делото на Тито. Зому по повод 20-годишнината од основањето на Движењето на неврзаните состави збирка од 40 песни, (неодамна објавени во издание на „Багдала" од Крушевац), посветени на Тито во кои се пее за неговиот придонес за напредокот во светот. Роже Готу Зому во своите песни не само што настојува да го прошири значењето и зрачењето на делото на Тито во свеста на Африканците, ами да открие и сопствени можности на живеењето на ова дело, како непресушна инспирација и постојан морален патоказ. Низ песните на Зому, Титовото дело живее во срцата на Гвинејците и како еден жив човечки монумент на хуманоста, слободарските чувства, волјата за разбирањето помеѓу народите. Во песните на Зому посветени за Југославија, во најубавата традиција на современото гвинејско пеење одделните теми се однесуваат на југословенската револуција, на Сојузот на комунистите на Југославија и делото на Јосип Броз Тито, на неговото херојство, на неговата улога како творец на движењето на неврзаните. Зому вели дека за овие теми мора и директно да се пее и пледира во светот на Африка, зашто „тие како единствени и треба да бидат забележани во историјата".

Сике Камара се смета за еден од основоположниците на современата гвинејска поезија. Тој е државник и поранешен амбасадор на Гвинеја во нашата земја. Горд е на неколкуте средби што ги имал со претседателот Тито, кои завршиле во убави поетски напеви. Во лирскиот ламент „Од Бриони до Белград", што го читаше на мостот на Струга во летото 1981 г., се присетува на една од средбите на гвинејскиот водач Секу Туре со Тито. Оваа средба во метафората на поетот претставува *„предизвик на времето, решителна заклетва да се изгради подобар свет и никогаш да не се коленичи."*

*

*   *

Песните на поетите од неврзаните земји на слободна Африка за Тито живеат и во најоддалечените предели на црниот континент

како драгоцен извор на откриената моќ да се живее слободен, независен и непобеден...

4.

Се наложува прашањето: како успеа Титовата мисла да стане неодминлива супстанца во историското поврзување на најзначајниот дел од човештвото? Тито, југословенското револуционерно искуство, никнато од нашите специфични и неповторливи услови, околности, го наложува како *универзален новум* во потрагата по автентичниот ослободителен пат на народите на сите пет континенти, а со тоа го наложи и можниот одговор на најголемата универзална загатка на современиот свет. Автентичниот пример на југословенската социјалистичка револуција, вообличена во делото на Тито и нејзината докажана универзална смисла во бројни премиери во светот, претставува единствена синтеза, константа во трајната присутност на Титовиот творечки агенс во светот на народите на неврзаните земји. Титовата творечка мисла ќе биде и натаму оплодувана од бројни мислители, творци ширум светот во потрагата по решенија и за сопствената животна реалност. И пред нашето творештво, во областа на науката, литературата, уметностите се отвора и еден нов хоризонт — за да се следи и во обратна перспектива во однос на заложбите што доаѓаат од неврзаните земји, Титовото учење во светот како вредност во решенијата на сопствената реалност.

Тргнувајќи од овие релевантни премиси, во нашите претходни примери, колку и да посочуваме творби од областа на поетското творештво на автори од неврзаните земји, од азискиот и од африканскиот континент посветени на Тито, е резултат и на поводното реагирање, тие во основата ја содржат констатацијата на еден суштински и историски мотивиран интерес за творечките агенси на виталната Титова мисла. На мошне богата традиција на творечките заложби од доменот на поезијата на Азија и Африка, овојпат, како нови типолошки ориентири, би навеле неколку примери што ни доаѓаат од творечкото реагирање на Титовата инспиративна мисла од творци на Латиноамериканскиот континент.

Творецот од Латинска Америка денес трага по суштинските метафори, по вистинските примери и слики што директно и едноставно ќе ја изразат драмата на „постколонијалното ферментирање" на новиот континент. И најдлабоките и неизвесни енигми на народите во борба за слобода и независност, се решени со чисти и едноставни примери на храброст, на верување во природната хуманост. Постојниот *творечки нуклеус* содржан во Титовиот пример и намера „да се бори за да се организира човештвото некако на друг начин", ќе претставува за латиноамериканскиот творец среќен контекст за неговата иманентна природа да се вградува во ориентирите што изникнале од просторите каде што победува човековата волја за слобода. Делото на Тито трајно ги универзали-

зира човековите вредности и затоа на толку приоден начин се вградува во творечката платформа на бројни латиноамерикански мислители, почнувајќи од северна Венецуела па сè до најјужниот Перу. Во потрагата сеопфатни синтагми и убедливи компаративни модели, бројни творци, писатели, публицисти и новинари на Латинска Америка, во потрага по најуверлив зборовен пандан што ќе го опфати магистралното дело на Јосип Броз Тито, ќе се определуваат за споредба со делото на нивниот либертадор Симон Боливар. Во тој контекст најуверливо прозвучува познатото предавање на латиноамериканскиот публицист, професор и дипломат Димитрио Берснер што го одржа на 11 јули 1980 г. на Централниот универзитет на Венецуела за ликот на Јосип Броз Тито. Тезата дека *„најславните хери на историјата биле тие што умееле на најдобар можен начин да го остварат големиот, објективен историски процес на напредувањето на народните маси кон слободната иднина, во која ќе владеат достоинството и правдата и ќе се стават во служба на мнозинството, но ќе му го втиснат и силниот печат на својата личност и недвојбениот гениј.“* Берснер ја илустрира со личностите на Кромвел, Боливар, Ленин, како и со личноста на Тито, *„гигантска фигура на современата историја, една од најзначајните личности на XX век.“*

Во овој речиси манифестен прилог за присуството на Титовата мисла во револуционерното творештво на латиноамериканскиот континент, се предадени со брилјантна парафраза најзначајните епизоди за движењето на неврзаните од револуционерниот живот на Јосип Броз Тито во контекстот на судбоносните настани во историјата на човештвото, подложни на одгласи и прифаќање. Споредбата на делото на Тито со Симон Боливар, ослободител на неколку јужноамерикански републики, таткото и ослободителот на јужноамериканскиот човек од вековното колонијалистичко ропство, претставува значајно поглавје за себе што говори за трајното присуство на историското дело и мисла на нашиот Тито во светот на неврзаните Јужноамериканци. Во бројни земји од неврзана Латинска Америка постојат повеќе монументи посветени на Јосип Броз Тито, постојат булевари, плоштади и училишта што го носат неговото име. Во тие монументи спаѓаат и споредбите што луѓето спонтано ги прават со Боливар, како и со другите историски личности во нивната вековна борба за слобода и независност. Во тие споредби на Тито со најзаслужните на Латинска Америка спаѓа и сведоштвото на државникот, Титовиот пријател Адолфо Лапез Матео, кој покрај другото, забележува: *„Мексико ги почитува борците, храбрите, мудрите, видовитите. Тито ги обединува во себе оние прекрасни особини што ги имале борците во борба за независност на Мексико — видовитоста на нејзините втемелувачи Хидалго Иморалес, храброста на еден Запата, мудороста и решителноста на Франциско Мадера и Венузијан Карнца.“*

Во Мексико, како и во поголемиот дел на Латинска Америка, постои видлива традиција и континуитет во прифаќањето на уни-

верзалните вредности на Титовото дело. Хозе Лопез Портиљо не без подлабоки мотиви ќе забележи дека „*Мексико се идентификува со Тито, една од големите личности на универзалната историја, со неговата способност, да го развива единството со почитување на различностите*"...

*
* *

Влијанието на Титовата мисла и дело во повеќе области на творештвото ширум светот, а посебно на координатите на неврзаните земји денес има посебно значење. Титовата мисла како жив извор на поливалентни сознанија не само што имплицитно ја содржи суштината на југословенската социјалистичка револуција во сите фази на нејзиниот *дијалектички континуум,* ами таа се јавува и како универзална компонента во еден од најплодоносните текови на човештвото во неговата историја.

Титовото дело денес во светот само од себе зрачи со трајни универзални вредности што народите во светот постојано ќе ги откриваат, прифаќаат, прошируваат, продолжуваат. Вербата во универзалноста на Титовото дело и на најобичниот читател на пораките, на сигналите, на одблесоците, на прифаќањата што доаѓаат од сите страни на светот, на секогаш нов, широк и збогатувачки начин ќе му ги открива и димензиите на еден нов свет создаван од љубовта на Тито, од прифаќањето на неговото дело како нова смисла во продолжувањето на животот. Титовото дело премости континенти, поврза народи, епохи, светови, верувања. Титовото дело, новата хуманост во нашата цивилизација се извиши како нова моќ до онаа критичка противречност до која дојде човештвото со откривањето на формулата за атомскиот крај наспроти можноста да се живее во мир, пријателство, разбирање. Тито со својата борба и дело, со откривањето на патот на неврзаната цивилизација како алтернатива на спасот, со својот прометејски пример покажа дека иднината на народите ќе биде во братството, меѓусебната толеранција и разбирање, во големата љубов кон секој човек, кон сите луѓе на светот...

Георги Старделов

# Самоуправувањето и творештвото

## I. Неколку воведни објекции

Расправата која не престануваме да ја водиме денес на тема СКЈ и југословенската книжевност (или „Партијата и книжевноста"), веќе со децении е централна тема на нашата книжевност, на свеста за неа, односно на нашата книжевна естетика, книжевната етика и, се разбира, на нашата книжевна политика. Сите ние на некој начин станавме нејзини заробеници. Не знам дали тоа е симптоматично, но, сепак, е мошне укажувачки фактот дека расправите за ваквите и слични теми обично ги поставуваме на дневен ред во некои кризни, преломни, било естетички, било идеолошки (главно) ситуации, уверени, притоа, дека нашето повторно обраќање кон нив ќе ги разреши некои противречности на нашиот книжевен живот, на нашата книжевност и на уметничкото творештво воопшто, та ќе доведе до продлабочување, или до едно своевидно редефинирање на нашите становишта, особено околу некои клучни теми каква што е, на пример, слободата на творештвото,или статусот на марксистичката критика денес и т.н. Ние, всушност, долго верувавме, во тоа не престануваме да веруваме дури ни денес, дека проблемите на нашата книжевност зависат, во некои свои аспекти, пред сè од тоа каков е односот на СКЈ кон литературата, иако сме, исто така, сите дефинитивно уверени дека СКЈ не влегува, не се меша во специфичните проблеми на книжевноста, во нејзините вредносни начела, дека себе не се смета за судија или некаков идеолошко-политички импрематур на книжевните процеси. На нашата книжевност воопшто, со оглед на долготрајноста на ткн. судир на книжевната левица, посебно и годи тоа да се ситуира како некаков речиси супстанцијален проблем на социјализмот. Така сме, изгледа, и ден денес уверени во универзалноста на Гародиевиот став дека уметноста не е само пробен камен на марксизмот, туку, така да се каже, расплет на драмата на современиот социјализам.

Зошто тоа е токму така и кои се историските корени на една таква состојба на нештата?

Без сомнение, ние како СКЈ, и во дневно-политичка, и во големата историска смисла, бевме и останавме прва партија која се спротивстави на сталинизмот, на неговите минати и на неговите денешни сеништа кои во разни модификации не престануваат да кружат над Европа и светот сè до наши дни, изразувајќи се не само како насилие над единката, туку и над цели народи, па и над цели класи. Создавајќи систем на таканаречениот апсолутен монопол над целокупниот историски тоталитет на општествената свест и над свеста на општеството, во прв ред над уметноста и над културното творештво воопшто, сталинизмот, како пледоаје за диригирана уметност и како наметнување на политичката бирократија на еден упростен модел на творештвото, пре сè, на принципите на политички обоениот културен прагматизам, остави најголема духовна пустош токму во самата книжевност и уметноста воопшто, санкционирајќи еден единствен можен книжевен правец, една единствена форма и формула на книжевноста. Применувајќи во светот на творештвото репресивни средства и методи кои во пресметувањето со писателите добија монструозни димензии, сталинизмот, всушност, никогаш не сфати дека во сферата на творештвото, идеите и духот најефикасни се токму самите средства на творетшвото, зашто како што е убаво речено: идеите се како клинови — колку повеќе ги удираш толку повеќе се забиваат.

Заради тоа, разбирливо е дека централна тема на педесетите години во југословенската книжевност, токму во нејзиниот однос кон СКЈ, беше, всушност, слободата на творештвото во уметноста и науката, иако и тогаш знаевме дека слободата и творештвото се меѓусебно неодвоиви ентитети и дека слободата и творештвото, и слободата на творетштвото, не можат да бидат решавани вон самото творештво, Пледоајето за слободата на творештвото во уметноста и науката од педесетите години, па сè до денес, заради тоа, не беше само естетичко, туку и еминентно идеолошко прашање, зашто низ борбата за слобода на творештвото во уметноста истовремено се водеше и борба за еден нов концепт на социјализмот и за една нова реинтерпретација на изворниот марксизам. Како пресвртничко во секоја смисла, историското време на втемелувањето на самоуправниот социјализам, се карактеризираше со еден огромен идеен и творешки ентузијазам. Беше тоа доба кога иконокластичкиот чин на југословенската социјалистичка револуција, во интегрална социјална смисла — и на економски, и на политички и на културно-творечки план — ги кршеше сите шеми и догми, кога го пробиваше својот сопствен пат; кога, со еден збор, се боревме и се изборивме за сопствен социјален персоналитет. Затоа во добата на педесетите и шеесетите години на некои им се причини дека југословенската книжевност, или, поточно, дека југословенските книжевности започнаа, токму на релацијата СКЈ и книжевноста, процес на извесно дистанцирање на книжевноста од Парти-

јата. Тоа произлезе од дотогаш, во периодот на владеењето на естетичкиот монизам, доминантната свест дека Партијата и книжевноста сраснале една во друга. А тоа и такво сраснување во дневно-политичка смисла и ѝ ја одзеде не книжевноста естетичката автономност, субјективноста на нејзината креација, нејзината критичка моќ во творечкото соочување со горливите противречности на новото општество. Циклусот на слободата на творештвото во уметноста, науката, филозофијата можеше вистински да започне токму со остварувањето на естетичката автономност на книжевноста во дневно-политичка смисла. И токму тоа се случи. Но тоа разграничување меѓу нив, по мое мислење, нив уште повеќе ги обедини, зашто меѓу Партијата, во големата историска смисла, во која СКЈ се изградуваше, и уметничкото творештво не можеше да се воспостави дискрепанција, бидејќи нивниот револуционерно-историски идеал е идентичен: ослободување од сите видови постварување и отуѓување, ослободување на пролетаријатот кое не може да се оствари парцијално класно, туку само како универзално човечко ослободување, изградување на асоцијацијата на слободни и рамноправни производители во која слободниот развиток на секој поединец ќе биде услов за слободниот развиток на сите, и во која, во едно неразлично единтво на прометејско-орфејскиот концепт, ќе се реализира познатата Блохова парафраза на Маркс: човек на човека е-човек. Затоа ми се чини дека тие, во големата историска смисла, никогаш не биле толку единствени и на иста историска задача, остварувајќи низ својата, се зрабира, дијабектичка самостојност еден, повторно во големата историска смисла, творечки идентитет кој, барем јас лично, не го чувствувам денес во оној интензитет со кој тој се одвиваше, посебно кон крајот на педесетите, во периодот на донесувањето на Програмата на СКЈ која, всушност, го круниса единството на партискиот и книжевниот концепт за проблемот на слободата на творештвото врз платформата на новото социјалистичко општество — општеството на социјалистичкото самоуправување.

Што, всушност, се случи во меѓувреме?

СКЈ го постави, врз основа на единствените односи на социјалистичкото самоуправување, во средиштето на својата културна програма процесот на ослободувањето на културата со надминување (во смислата на Aufhebung) на поделеноста на светот на творештвото и светот на трудот како два меѓусебно одвоени светови, а книжевноста, уметноста, културата воопшто останаа на пледоајето на сепаратните слободи, на пледоајето на слободата на творештвото во посебните креативни дејности: во уметноста, филозофијата, науката и т.н. Затоа ми се чини дека денес во нашата книжевност, и пошироко во уметноста и културата, воопшто, ние стоиме пред една во историска смисла речиси капитално прашање, кое неумитно се пробива во прв план, пред прашањето на редефинирањето на еден нов социјален статус на книжевноста и на нејзината целокупна нова социјална позиција. Како во сите епохи на

социјален пресврт кога се менува радикално поетичката база на епохата, и во епохалниот пресврт во кој, како цивилизациски novum, израснува социјалистичкото самоуправување, тоа ново прашање може да има стар призвук и да гласи: Čumu literaturata? — или, како во дискусијата помеѓу Брехт и Лукач во списанието „Die Links kurvo“ тиресетите години: Za kogo da se pišuva? Се разбира, прашањето може да биде и старо, но одговорот — не. Еден од можните одговори на тоа и таквото прашање, на тоа таканаречено прашање на епохата, битно ќе навлегува и во естетското битие на книжевнота, поставувајќи го проблемот кој Маркс го дефинира на следниов начин: дали е можен Ахил по крај барутот и оловото и „Илјадата“ покрај печатарските машини? Односно, дали одговараат, со оглед на радикалниот пресврт во поетичката база на епохата, и во цивилизациска и во научно-техничка смисла, некои, на пример, од доминантните жанрови, карактеристични за претходните цивилизациски епохи, на новата социјална позиција, на радикално новиот статус на книжевноста во зората на епохата на асоцијацијата на слободните производители? Токму во оваа смисла ја сфаќам ригорозноста и радикалноста на мисловниот став на Енцесбергер кој пишува: „Тон на светската книжевност сè до денес ѝ даваат производи кои и припаѓаат на граѓанската епоха. Тие ги одредуваат владеачките критериуми, можностите кои се нудат, вообичаените сочелувања, растечките противречности. Граѓански се обележани социјалистичкиот реализам и апстрактната уметност, книжевноста на афирмацијата и книжвеноста на протестот, апсурдниот и документарниот театар. Културата е единствениот терен на кој буржоазијата доминира. Невозможно е да се назре крајот на ова владеење.“

И тука некаде започнува расплетот, или заплетот, сèедно. Затоа можам да речам дека јас денес не чувствувам дека сите овие идеи живеат, тлеат, се пробиваат, или барем не ги чувствувам во тој интензитет во нашата современа книжевност и во свеста за неа, зашто еден доминантен вид на книжевната критика кај нас е заробен во своето доминантно увезување дека критичкиот чин почнува и завршува со самото воспоставување на естетичката комуникација со делото како такво, ништо повеќе, ништо помалку. Навикната на таквата свест, и самата книжевност како да е превосходно свртена кон тоа што ќе рече книжевната критика, та заради тоа излегува како делата да се создавани заради критиката. Не знам ни самиот зошто, но за мене станува се поочигледно дека ние сме како еден вид книжевна свест, значи како еден вид критика, или книжевна естетика, превосходно свртени кон минатото и главно, преку теориско-естетичкиот фонд на идеи од минатото сакаме да ги објасниме актуелните книжевни процеси и настојувања. Дури некако духовно како да се истрошивме во нашата репродуктивна книжевна свест, во интерпретациите и реинтерпретациите, и како да ни малакса духот на антиципацијата. Моделот на нашето доминантно критичко мислење понекогаш се обликува на следниов

начин. Стоиме, да речеме, денес и овде, пред проблемот „X“ кој во нашата книжевност се изразува во целата своја острина. Него, односно тој проблем „X“ ние најчесто го решаваме на таков начин што одговор, значи одговор hic et nunc, даваме, или се трудиме да дадеме, врз основа на еден веќе даден одговор, од страна, да речеме на Мирослав Крлежа, Марко Ристиќ и т.н., да ги наведам само најголемите авторитети. Јас, се разбира, и самиот сум уверен дека кртичкото, поетичкото и естетичкото дело на Крлежа и Ристиќ е навистина грандиозно, но ние не можеме да се однесуваме, дури и кон нивното дело, на есхатолошки начин, како во него да се дадени последните книжевни судови, последните теориски солуции, последните естетички разгатки. Се разбира, нивното дело не престанува да биде актуелно, посебно затоа што дефинитивно урна еден хипостатички модел на марксистичката естетика роден во рамките на Втората Интернационала, чии рецидиви траат до денес, па естетичките конклузии кои се наметнаа со сталинистичките метастази кои ја опфатија естетичката и книжевно-теориската свест и практика на левата догматска мисла во европски и домашен размер, почнувајќи од триесетите години до денес, но заради тоа не можеме да заклучиме, како што говорат некои македонски критичари, дека во меѓувреме ништо не се променило и дека ние сè уште стоиме пред истите прашања и истите проблеми. Навистина, кога човек ги чита, не може да го избегне тој суд, зашто сето нивно дело е една теориски неверојатно сиромашна варијација главно на два или три теориски проблеми, какви што се, на пример, естетичкиот плирализам и идентификацијата на марксистичката критика со таканаречената вредносна критика. Го слушаме тоа непрестајно веќе неколку години на ист начин, па можеме да речеме дека тие ниту се овие, така да се рече свои, теми не дадоа барем некој потемелно заснован одговор, туку сите овие категории и синтагми се употребуваат или како културолошки или како политички симболи во формата на една интелектуална празна естетизантска или политикантска елоквенција.

Иако сликата која ја давам за фондот на естетичките и книжевно-теориските идеи кои циркулираат денес, и, се разбира, не само денес, се однесува пред се на македонската книжевна ситуација, уверен сум дека таа може да се однесува и на југословенската книжевност, иако, разбирливо, не на ист начин. Конечно, сево ова го зборувам затоа што сум навистина уверен дека сегашниот фонд на знаења со кој располагаме не е повеќе, in extenso, комуникабилен со новите книжевни процеси и идеи, кои денес бараат нови одговори.

## II. Слобода на творештвото или слободно творештво?

Ако сакаме да ја одредиме окосницата, или онаа фундаментална оска во осмислувањето на односот на СКЈ и книжевноста, тогаш, со оглед на досегашната генеза на тој однос, можеме да

кажеме дека тоа е токму слободата на творештвото. Меѓутоа, за да го осветлиме тој однос, значи, за да се опфати поисцрпно темата на нашава расправа, неопходно е тој да се испита историски, свесни, притоа, дека еден проблем може сестрано теориски да се испита доколку се открива токму историски.

Не влегуваме во оваа околност во сите негови историски аспекти. Можеме, значи, повеќе mutatis mutandis, историјата на овој однос, односно СКЈ — книжевноста, со оглед на јадрото на тој однос — слободата на творештвото, да ја разграничиме на три основни циклуси.

Ако тој однос го испитаме од 1945-та наваму, тогаш можеме тие три основни циклуси да ги разграничиме на: I. циклус на естетички монизам (1945-1950); 2. циклус на естетичкиот плурализам (1950-1974) 3. циклус на универзализација на творештвото (1974. наваму). Елементите на односот СКЈ — книжевност во првите два циклуси се доволно познати, иако и тие не се во потполност испитани, додека елементите на овој однос од третиот циклус се помалку познати, речиси воопшто не се истражувани, иако сите чувствуваме дека тој циклус е начнат, дека тој, малку или повеќе, сите сите нè опседнува. Па, сепак, сите елементи на тој однос денес не сме во состојба докрај да ги испитаме зашто се уште не ја поседуваме потребната дистанца од сите актуелни процеси кои на така прегнантен начин се одвиваат денес и во СКЈ и во самата книжевност, во уметноста воопшто, или на поширок план, во самата култура како целина. Третиот циклус, всушност, сè уште се одвива превосходно низ процесот на преструктуирањето на книжевно-уметничкиот и културниот живот воопшто на организационен план во смислата на нивното опфаќање во интегралниот систем на социјалистичкото самоуправување; повеќе, значи, на планот на воспоставувањето на новата културна политика, отколку на опфаќањето на самото творештво.

Поврзувајќи ги сите три циклуси во односот СКЈ — книжевноста со нивната фундаментална оска — слободата на творештвото, можеме нив да ги дефинираме уште и на следниов начин: првиот циклус како циклус на еднонасочна слобода на творештвото и уметноста, вториот како циклус на слободат на творештвото во (предлогот во овде има принципиелно теориско значење) книжевноста и уметноста, и третиот како циклус на интегрално слободно творештво. Се разбира, елементите и обележјата на овие три циклуси можат уште да се изразат, имајќи го предвид она што е во нив доминантно, како доминација на колективитетот над индивидуалитетот (писател-партија-држава); како доминација на индивидуалитетот на индивидуалитетот и колективитетот (писател-здружен труд, писателот како работник на здружениот труд).

Имајќи го, значи, предвид она што го нарековме окосница на односот СКЈ — книжевност — слободата на творештвото, можеме да речеме дека првите два циклуса се одвиваат и траат во рамките на пледоајето за сепаратни слободи и дека дури третиот

циклус, кој штотуку е начнат, претставува пледоаје за интегралноста на слободното творештво, во смисла на единството на theoria, poiesis, praxis. Тој, заради тоа, не може да се оствари, ниту одвива само како поледоаје за слобода во посебните креативни дејности, или само во нивните рамки: во книжевноста, уметноста, науката, филозофијата и тн. туку преку фундаменталниот принцип дека не може да има автентично слободна култура без слободен и ослободен труд, и дека не се работи само за тоа творештвото и слободата на творештвото да останат единствено привилегија на таканареченото интелектуално творештво, туку за универзализација на творештвото како онтолошка одредница на начинот на одвивањето на целокупниот живот. Со други зборови, се работи за тоа, како што своевремено пишуваше Маркс за слободата на печатот, таа да не биде привилегија само на одделни дејности и одредени луѓе, туку привилегија на човечкиот дух.

Ми се чини, дека во оваа смисла, не се однесуваме со достатна критичка свест кон некои тенденции на циклусот на естетичкиот плурализам како што се однесуваме кон циклусот на естетичкиот монизам, односно кон примитивниот, егалитаристичкиот, етатистичкиот, но и кон елитистичкиот социјализам.

Што, всушност, сакам да кажам?

Нема сомнение дека циклусот на слободата на творештвото во уметноста и науката, по судирот со сталинизмот и победата над него, претставува голем, можам да речам, ѕвезден миг на нашата Партија и на нашата книжевност. Тој ги оплоди книженоста, уметноста, филозофијата, општествените науки со значајни резултати, ослободувајќи ја нашата мисла и нашето целокупно творештво од сите видови на склеротизација на догматскиот дух. Тој циклус даде извонредни резултати не само во збогатувањето на естетската структура на уметничкото дело, туку и во неговата идејно-филозофска структура, во збогатувањето со нови марксистички идеи, кои догматскиот марксизам ги потиснуваше, во развојот на многу стилови, проседеа, школи и правци. Сето тоа е, несомнено, точно, но точно е, исто така, дека во циклусот на естетичкиот плурализам ова големо богатство сè повеќе стануваше самото себе си цел. Како што се сеќаваме, своевремено Света Лукиќ, уверен дека тоа дури и неминовно се случува, говорше дека ослободувањето од стегите на социјалистичкиот реализам нужно води во социјалистички естетизам. Независно од тоа дали ќе се сложиме со него или не, факт е дека тој за тоа говореше пред повеќе од петнаесет години и, ако можам да го парафразирам Еленштајна од неговиот дијалог со Маркузе, можам во извесна смисла да кажам дека тој тогаш немаше право токму затоа што пред време имаше право. Факт е, меѓутоа, дека во циклусот на естетичкиот плурализам — говорејќи, се разбира, по принципот на доминантата — книжевноста се сврте кон книжевноста, уметноста кон уметноста, науката кон науката, политиката кон политиката и ткн. Во големата битка која ја водевме во рамките на овој циклус против етатизмот останаа сите овие

духовни дејности одвоени и поделени една од друга во посебни светови. Нашиот културен живот, а во голема мера и нашиот целокупен социјален живот, почна да личи на една серија светови, одвоени еден од друг, воспоставени еден до друг, а во релацијата творештво-труд, суперпонирание еден на друг. Тие, така да кажам, се усовршуваа самите себе си, а да не се проникнуваат меѓусебно. Заради тоа, во концентриран вид, некаде 1974-та (затоа и оваа година ја маркирам како почеток на третиот циклус) се наметнаа со сета сила големата тема на социјалистичкото самоуправување — интеграцијата и здружување на сиве овие одвоени светови во големото единство воспоставено со цивилизациската автохтоност на социјалистичкото самоуправување како здружен труд. Затоа и сметам дека во рамките на историските процеси на светско-историската егзистенција на социјализмот, како битни одредници на нашата епоха дури вака одредената концепција на културата на социјалистичкото самоуправување израснува врз своето изменето социјално битие и врз своите автохтони цивилизациски начела. Тоа се гледа уште и од фактот дека целокупната историја на трудот на граѓанската епоха и нејзината култура се реализираше токму низ таа поделеност на световите: трудот, од една страна, и творештвото, од друга страна, како светови или сфери меѓусебно противставени, кои постојат независно една од друга, или една крај друга; трудот во функција на оплодување на капиталот; културата во функција на реализација на еден затворен систем на духовни вредности кои егзистираат и перзистираат по себе и за себе; трудот како сфера на нужноста, како сфера на животниот пекол во кој владее отуѓениот (нужен) труд кој се остварува во текот на макотрпниот работен ден, културата како сфера на слободата, во која владее слободниот труд, (креацијата) кој се остварува независно, вон и наспроти производниот труд. И одовде израснува, според мојот суд и уверување, крупната дилема пред која стои целокупната наша култура денес: дали творештвото (и културата воопшто) ќе остане како досега заробено во самото себе, испитувајќи и надградувајќи се пред сѐ самото себе; дали продукцијата ќе остане заробена во самата себе, водејќи сметка само за својата материјална репродукција — или ќе отпочне нивното непосредно проникнување, односно универзалната продукција на севкупниот живот и интеграцијата на овие, досега одвоени светови, одвоени трудови, одвоени луѓе? Тоа е токму таа дилема од чиј исход ќе зависи целокупната смисла и карактерот на нашето културно творештво. Потврденото исходиште на оваа дилема, мора, порано или подоцна, да доведе до една своевидна реформа на целокупното културно и духовно производство, до една, во естетска смисла, нова морфологија на уметничкото дело, уметничката креација, уметничката комуникација; до еден нивен нов онтолошки статус.

Се разбира, во творештвото, како индивидуален и како колективен чин никогаш не ќе престане да се поставува и решава драматичното прашање: Како да создаваме? Но тоа, длабоко сум

уверен, не ќе може повеќе да се осмислува без едно уште поконвулзивно прашање кое социјалистичкото самоуправување, не како институција туку како самоуправно движење, значи како револуционерна практика, така неумитно го поставува денес пред сите нас: Како, воопшто, да живееме?

Јаков Лазароски

# Образовниот систем — доминантни принципи на неговата преобразба

Подолго време постои широко општествено интересирање за состојбите и развојните проблеми на образовниот систем како резултат на сè понагласеното општествено значење на воспитно-образовната дејност за вкупниот материјален и општествен развој. Сè повеќе се потврдува сознанието дека состојбите во образованието воопшто се дел од пошироките општествени движења. Засилен е процесот на поопштествување на образованието, односно постепеното премостување на традиционалната издвоеност на оваа значајна општествена дејност од производствениот и другите делови на трудот.

Образованието стекна клучно значење за општествената положба на луѓето и станува лична, општествена и културна потреба. Овој процес е во тесна врска со процесот на смалување на социјалните разлики. Масовноста во образованието несомнено доби белег на значајна цивилизациска придобивка и стана практичен израз на демократичноста на образовниот систем. Но, истовремено се покажа дека за натамошниот развој на образованието, ако се следат определбите на СК и на Законот за здружениот труд, неминовно е практичните решенија да се насочат во две насоки: прво, да се искористат сите позитивни вредности и придобивки на образованието и брзо да се отстрануваат грешките и негативните состојби и тенденции и, второ, да се создава нов самоуправен воспитно-образовен систем кој ќе предничи пред практиката и ќе дава визија за сопствениот и за вкупниот општествен развој и ќе биде ангажиран во решавањето на проблемите сега и овде. Стопанскиот, технолошкиот и општиот општествен развој во Републиката мора да оди рака под рака со образованието и науката. Решавањето на проблемите и иднината (дваесетипрвиот век) веќе е во тек и токму затоа мора да се создава нов квалитет во образованието и во научно-истражувачката работа.

Општествено-економската положба на образованието и на науката мора да се посматра во меѓузависност со нивната организација, структура и функционирањето. Рационализацијата на обемот, структурата на образовната мрежа и профилите и вкупното работење на образовните и научните институции мора многу повеќе да се доведува во тесна врска со квалитетот на остварувањето на нивната општествена улога во согласност со општествено-економскиот развој и развојните тенденции на науката.

Битно е тешката материјална состојба во сегашните сложени општествено-економски услови да не го попречи квалитетниот развој на образованието и науката да оди во чекор со промените во земјата и во светот. Тоа не може да се остварува со постигнувања на просечни или потпросечни резултати особено на најважните и приоритетни правци без мобилизирање на најспособните и најкреативните кадри и со афирмирање на осведочените вредности и творци. За приоритетните области на научните истражувања во 21-от век веќе денес мора да се имаат потребните услови, кадри и добро смислени програми и постигнати резултати. Потпирањето врз сопствените сили во развојот е голема заложба што мора да доведе до темелни промени во односот спрема создавањето и трансферот на знаењата, до нов однос спрема продуктивниот и креативен труд. Она што во оваа насока го имаме како резултат и како потенцијал треба брзо да го извлечеме во прв план.

Императивот за промена на карактерот (целите, содржините, обемот и методот) на образованието го определија неколку моменти кои денес се јавуваат со засилено влијание.

1. Промените на карактерот на образованието нужно тендираат кон побрзо надминување на традиционалниот академизам (актуелно прашање во сите земји без оглед на општествениот систем) и изнаоѓање начини да се поврзат и интегрираат формалните и неформалните видови на образование. Тежиштето на активностите е врз методите на откривање на знаења, т.е. стекнување на активни знаења кои во денешното време на брзи промени и прогрес, најбавно застаруваат. Имено, современата научна и технолошка револуција и проблемите на интернационализација на научните истражувања го чинат образованието нужна последица на меѓусебно поврзани и условени влијанија на науката, образованието и трудот. Следењето на развојот на науката и техниката, систематизацијата и селекцијата на знаења со оглед на нивната применливост, можноста за избор на алтернативни решенија и евалуација на резултатите на избраните решенија, нужно ја преобразуваат традиционалната настава и ја упатуваат на такви програми кои се сосредоточуваат на вистинскиот живот и животните проблеми. Од друга страна, тоа барање ги упатува луѓето да стекнуваат искуства што ќе им го олеснат стекнувањето на дополнителни знаења и информации (да ја совладаат техниката на анализа на податоци и информации) со цел да ги идентификуваат причинско-последичните врски и односи. Образовниот систем, значи, е пред барањето да ги оспо-

собуваат учесниците повеќе за самообразование, за самостекнување на знаења и тоа не само за сегашниот момент, туку и за она што ќе биде потребно во иднина. Феноменот на брзиот пораст на знаењата и нивното застарување мора да биде следено со адекватно приспособување на воспитувањето и образованието.

Но, тој процес бара и соодветни општествено-економски трансформации кои ќе водат сметка за модерните барања и за специфичните потреби во остварувањето на програмите за општествено-економскиот и културниот развој. Тоа, натаму бара во образованието да бидат опфатени и возрасните со нужна промена на целите, содржината, структурата и методот на образование.

2. Социјалистичката самоуправна преобразба на воспитувањето и образованието претпоставува промени кои треба да се извршат како во него самото, така и во општеството во целина. Тоа е заедничка платформа, на радикални промени на системот и политиката на образованието како и на општествено-економските односи во оваа дејност. Целокупната политика на преобразбата на воспитувањето и образованието се врши врз основа на темелни измени на општествената положба — услов кој ќе овозможи воспитно — образовната дејност да врши активна улога во општествената репродукција.

Со поврзувањето на образованието и трудот во единствен систем на здружениот труд се постигнува: трудот на физичкиот работник се подигнува на нивото на трудот на образованиот човек; се обезбедуваат еднакви услови на школување и работа; во сите области на човековата дејност се манифестираат умните и физичките способности на личноста; социјалистичката самоуправна свест израснува во воспитнообразовната практика која постапно ги укинува разликите помеѓу умниот и физичкиот труд; производствената и друга општествено корисна работа се интегрира со воспитно — образовната дејност, духовното производство со материјалното, а квалитетите на културното и уметничкото творештво стануваат своина на сите луѓе.

Согласно со тоа, главните карактеристики на системот на образованието ќе бидат: единство и рамноправност на сите облици и патишта на образованието (укинување на границите и разликите меѓу т.н. интерно и општествено признато образование); рамноправност на образованието на младите и образованието на возрасните (укинување на разликите во општествениот статус на т.н. редовно и вонредно учење и студирање); реализација на т.н. повратно образование[1]) (овозможување секому во секое време да „излезе" од системот на образование и да се вклучи во трудот, а потоа повторно да се врати во образованието). Тоа е и ќе биде уште повеќе можно заради обврската на секој облик на образование да дава определена стручност односно оспособеност за вршење на

---

[1]) Види: Душан М. Савичевиќ: Повратно образовање, библиотека XX век, БИГЗ, Београд, 1975, стр. 41.

работни функции во соодветно занимање (завршност на облиците на насоченото образование). Системот на образованието мора да обезбедува вертикална и хоризонтална подвижност на учениците и на студентите во образованието и во занимањата во зависност од нивните интереси и општествените потреби. Намалувањето сè до укинување на сега присутните разлики помеѓу училиштата во материјално — дидактичките услови на воспитувањето и образованието е посебна предност на реформираниот систем на образование.

Афирмирањето на поврзаноста на образовните институции со средината придонесува за оспособување на учениците и на студентите што посамостојно да ги оценуваат животните услови и со својата активност и ангажираност да влијаат врз нивното менување во корист на нивниот сестран развој и развојот на општествената средина.

Накусо, остварувањето на правото на образование на секој како предуслов за вршење на сложени работи, за остварување на правото и обврската на работа и самоуправување е истовремено и услов за активно учество во општествено-политичкиот и културниот живот и воопшто определница за општествената положба и лична среќа на секој поединец. Воспитно — образовниот процес има големи можности и огромна улога во остварувањето на тие цели.

3. Еден од главните белези и основен принцип на социјалистичкото самоуправно воспитување и образование, кој во сегашните општествено-економски услови најтешко и најбавно се остварува, (со тоа негативно се влијае и врз остварувањето и на другите битни принципи на реформата) е по завршувањето на определени степени на образование учениците и студентите да можат да се вклучат во здружениот труд во соодветно занимање и да можат во еластично организиран систем да го продолжат образованието низ работа, односно од воспоставен однос со здружениот труд.[2]) Овој клучен принцип на преобразбата на образованието за порано вклучување на младата генерација во трудот и во општествениот живот и преку работата натаму да се образува (пак да се враќа во образованието) има своја основа во трудот, во тој незаменлив дел од процесот на воспитувањето и образованието. Имено, работното и политехничкото воспитување и образование, образованието за творештвото во работата, поврзувањето на наставата со производствената и друга општествено корисна работа, со животот, самоуправната практика и секојдневната борба на работничката класа, мора да го проткајува целокупниот систем и содржините на воспитувањето и образованието.

Содржините, траењето и организацијата на образованието мора да ги уважува барањата и промените во структурата на трудот

---

[2]) Види: Стеван Безданов: Удружени рад и образовање, НИРО „Младост", Београд, 1978, стр. 23.

и основните занимања, како и личните и општествените потреби за перманентно образование. Тоа натаму имплицира (особено во вишите фази на насоченото образование) диференцираност на наставните планови и програми и во согласност со тоа и промени во организацијата и условите на учење, во изведувањето на наставата, уважувајќи ги различните потреби и претходното образование на учениците и студентите. Во образованието тие, се повеќе ќе доаѓаат од работата (периодите на учење ќе се сменуваат со периодите на работа) и со тоа ќе се отвори процес на изнаоѓање разни облици на конкретно поврзување на образованието и трудот и утврдување на обврските на здружениот труд во целина во обезбедувањето материјални и организациони услови и други олеснувања за образованието на работниците.[3])

Во тој контекст на општествените определувања нужно се менуваат и облиците на живот и работа на образовните институции и посредниците кои ја вршат и ја условуваат образовната функција. Се работи и за вклучување на повеќе субјекти и повеќе воспитно—образовни влијанија (пред сè на здружениот труд) кои ќе обезбедат оптимални резултати во остварувањето на образовните и воспитните цели.

Очигледно е барањето дека сите форми и степени на воспитување и образование треба да се развиваат како делови на една концепција на перманентно образование.[4]) Затоа, е потребна специфична интеграција на традиционалниот, затворен и од општествениот труд издвоен, класичен школски систем со оној внатре во здружениот труд кој е, исто така, главно, затворен во себе, а покрај тоа е крајно неразвиен.[5]) Тоа ќе придонесе кон максимално можно приближување на трудот и образованието со што работата и учењето ќе се слеат во еден единствен процес во кој воспитувањето за работа и запознавањето со општествените процеси и со општествените односи во сферата на здружениот труд и учењето ќе ги направи навистина меѓузависни.

4. Поврзувањето на општото и стручното образование е важен услов за успешното остварување на перманентното образование. Почетното стручно информирање и формирање мора да биде основа (во себе да ги вклучува битните елементи) за континуирано стручно усовршување. Тоа значи дека во почетното стручно формирање мора да се вклучуваат елементи на општо културно, општествено-економско, природно—математичко и производствено—техничко и политехничко образование. Со еден збор, секому треба да му се овозможи да стекнува општа култура и да

---

[3]) Види: Резолуција X Конгреса СКЈ о задацима комуниста у социјалистичком самоуправном преображају васпитања и образовања, (X Конгрес, СКЈ, Документи, Београд, 1977, стр. 310.)

[4]) Види: Д. Филиповиќ: Перманентно образовање, „Наша реч“ Лесковац, 1971.

[5]) Види: Едвард Кардељ: „Револуционарна пракса и марксистичко образовање“, во „Филозофске основе марксизма“, Издавачки центар „Комунист“, Београд, 1976, стр. 18.

учествува во одлучувањето за условите и резултатите на трудот и за општествениот развој воопшто. Таа определба е во основата на концептот за социјалистичката самоуправна преобразба на воспитувањето и образованието на начелото за здружувањето на трудот.

Основните мисли врз кои се засновува социјалистичкиот систем на воспитување и образование ги сретнуваме и во Програмата на СКЈ каде се вели: „Постапното намалување на јазот помеѓу умниот и физичкиот труд, ликвидацијата на моралната и општествената деградација на физичкиот труд, наследена од класното општество, претставуваат еден од основните принципи врз кои се засновува социјалистичкиот систем на воспитување и образование. Затоа системот на образование на возрасните го прави неопходното дополнување и проширување на редовниот училиштен систем со задача да овозможи **постојано проширување на образованието и стручното усовршување на работните луѓе** (Подвлекол Ј. Л.). Врз таа основа треба да се изградува системот на општото образование на народот, достапен секому".[6])

Во Програмата на СКЈ натаму се вели: „За да биде школството способно да ја исполни таквата улога неопходно е по својата организација, по методите на работа, по целокупното свое делување да биде во состојба постојано да се усовршува, да оди во чекор со развојот на општеството, да ги задоволува потребите што непрекинато растат".[7]) Но, затоа „наставата во нашите училишта треба живо да го следи современиот развој и резултатите на современата наука, општествената практика и уметноста и тие резултати да ги користат во воспитната работа".[8])

Таквото поимање на образованието укажува и на неопходноста од унапредување (иновирање) на технологијата на образованието со почитување на искуствата на учениците, на студентите и на работниците како резултат на поливалентни воспитно-образовни влијанија, (учество во самоуправното одлучување и самоуправното уредување на односите, влијанието на средствата за јавно информирање и другите агенси и општествени воспитно-образовни и културни влијанија). Впрочем, доволно е проширено, а во практиката прифатено становиштето дека воспитувањето и образованието претставуваат да бидат издвоен сектор и дека сè повеќе јакне свеста за тоа оти овој процес напредува единствено со акцијата на здружениот труд како целина.

Образованието, според тоа, претпоставува реализирање на воспитно-образовната функција на здружениот труд, т.е. оспособеност на основните организации на здружен труд творечки да учествуваат во утврдувањето на наставните програми, во развивањето на мрежата на насоченото образование, во обезбедувањето

---

[6]) Види: Програм Савеза комуниста Југославије, „Комунист", Београд, 1978, стр. 221 — 222.

[7]) Исто, стр. 233.

[8]) Исто, стр. 233.

на наставниот кадар од производствениот и другиот дел на здружениот труд, во воспоставувањето на системот на перманентно образование не само за работа туку и низ работа и од работа. Остварувањето на овие задачи подразбира ангажирање на бројни стручно-образовни и научни организации и институции, на општествено-политичките организации, самоуправни и државни органи.

5. Образованието мора да се засновува и врз усогласеноста на потребите за определени профили на стручни кадри врз основите на проекциите за стопанскиот и општествениот развој со профилите на кадри што се формираат во образованите институции; врз поврзувањето на образованието се производствената работа и општествената практика; врз поврзувањето на наставно-образовната дејност со научно-истражувачката работа; врз поврзувањето и интегрирањето на образовните содржини со целите на воспитувањето. Во сето тоа посебно е важно што и остварувањето на образовните програми е резултат на облиците и формите на меѓусебни поврзувања и влијанија на организациите на здружен труд и образовните организации. Тоа значи дека оспособувањето на потребните стручњаци во согласност со барањата на современите производствени процеси и врз научна основа утврдените потреби и профили на кадри (образовна цел), како и создавањето на слободна, сестрано развиена личност (воспитна цел), треба да се изразуваат во самиот процес на учење и студирање, со ослободување на творечките потенцијали на учениците и студентите во образовните и работните задачи и со ангажирањето во општествениот живот.

6. Ревизијата на содржините на образованието и постојаното актуелизирање на наставните планови и програми (иновирање на знаењата, начините на изведување на наставата во зависност од општествените потреби и научните достигнувања) се клучни прашања на реформата на воспитно-образовниот процес и битна претпоставка за остварувањето на принципот на перманентно образование.

Традиционалниот воспитно-образовен систем недоволно инсистира на интеграција на знаењата од различни области, а уште помалку обезбедува следење и предвидување на успешноста на определени профили на кадри на конкретни работни задачи. Тоа има негативно влијание врз мотивираноста и насоченоста на студентите во усвојувањето на сè повеќе и сè поразновидни знаења, информации и искуства. Наставникот е влијателен фактор кој му помага на студентот правилно да го формира општиот став спрема предметот на студирањето, (студентот мора да стане свесен дека неговиот успех во најголема мера е определен од тоа, каков е неговиот личен став и однос спрема предметот на студирање). Врз основа на тој став наставникот го вклучува студентот во истражувачката работа, го насочува и му дава почетна ориентација, ја определува содржината, сугерира, помага и го води во оние моменти и ситуации кога студентот ќе почувствува потреба за тоа. Но, ако

работата и напредувањето на ученикот — студентот не се следи, не може ни да се почувствува моментот и времето за потребната помош.

Попродуктивно е, значи, почесто да се поставуваат прашања за тоа кои цели и задачи треба да се постигнат со наставната програма и како најрационално и најуспешно да се постигнат отколку само да се одземаат и додаваат теми и подрачја што не враќа во круг на екстензивност и површност по принципот — да се учи сѐ повеќе а тоа доведува до тоа да се знае сѐ помалку. Подобро е да се бара нов однос спрема наставниот материјал: не само да се утврдува што да се учи, туку обратно, за да се постигне тоа и тоа, потребно е да се знае и да се совлада со тоа и тоа. Имено, прашањето на усогласување и интегрирање на наставно-педагошката, научно-истражувачката и апликативната дејност на високообразовните организации со општествената практика е зависно од тоа колку во образовниот процес се вклучуваат најновите погледи и сознанија во науката, односно од тоа колку брзо студентите и оние што се на работните места се запознаваат со научните знаења и информации од подолгорочно значење.

Во денешно време, кога бројот на научните информации ги надминуваат можностите на луѓето (па и можностите на редовните студенти) за определено време (макар тоа било и доста долго) да овладеат со сите нив, основно е да се определи фондот на капитални знаења, информации и постапки што ќе го оспособат студентот да ги селекционира, средува, интерпретира и да учи како сам да доаѓа до нови информации и да изградува творечки, критички однос спрема нив. Тоа е и најдобриот начин да се избегне опасноста: информациите да надвладеат над интелектуалното расудување и однесување.

Учењето кое преферира меморирање на податоци може, се разбира, да придонесува (индиректно) за интелектуално однесување во решавањето на конкретни стручни и научни проблеми. Но, ако имаме во вид дека голем број меморирани податоци (уште и ако се и недоволно смислено поврзани) брзо се заборавaат и дека поголем дел од нив (стекнати на традиционален начин) се ирелевантни во однос на ситуациите и проблемите што дипломираните студенти ги очекуваат во работата и животот, тогаш сама по себе се наметнува констатацијата дека учењето на податоци без тие да се поврзат со проблем — ситуацијата дава мал придонес во интелектуалното расудување и однесување. Интересно е и повеќестрано индикативно дека и покрај многу показатели од практиката и општоприфатените научни сознанија за најефикасните начини на студирање, за контролата и проверувањето на текот на напредувањето во учењето и на наученото, и покрај постоењето на извесни утврдени постапки за предвидување на успешноста во вршење на определени работни задачи, денешниот начин на учење и студирање упорно ја одржува својата конзервативност авторитарност и автократичност. Наставата и целокупната процедура на стекну-

вање на знаења, предоминантно ако не и единствено е определена од наставникот. Контролата на напредувањето и постигнувањето во учењето, главно, се врши со полагање на испити (сè уште на класичен начин).

Наставата, најчесто е она што наставникот предава, а не она што студентот работи во однос на стимулација на своите интелектуални процеси на самоконтрола, самоиницијатива, самоориентација, оригиналност. Студентите многу малку учествуваат во планирањето и водењето на студирањето, а наставникот уште помалку ја прифаќа улогата на ментор кој ќе упатува, објаснува, оценува, сугерира и на друг начин да го води студентот да ја пронаоѓа и збогатува својата ориентација.

7. Нужно е постапно да се создаваат услови за еден попродуктивен вид настава која би можела да се нарече истражувачка настава. [9])

Истражувачката настава воспоставува многу поповолен и попродуктивен однос спрема предметот на студирањето во споредба со хиерархиското презентирање на наставните содржини. Тука се работи, пред сè, за преоѓање од логиката заснована врз формалистички и ригидни шеми на образование спрема инаугурирање на логиката која е многу поблиска до потребите и мотивацијата на студентот кои, исто така, треба да се развиваат и воспитуваат во што е можно пореални стимулативни природни ситуации.

Таков вид настава е помалку формална и упатува на повеќе извори за стекнување на знаења (не само преку наставникот и учебникот) и го мотивира ученикот — студентот да мисли и да се ангажира врз реалните проблеми чии решенија мора да ги планира, да ги проучува. Со тоа се исклучува учењето кое во себе содржи површност, и кое се докажува само со вербална репродукција. Интелектуалното однесување во учењето значи стекнување на знаења кои ќе доведат до висок степен на нивна организација и интеграција и до согледување на нивната примена во решавањето на проблем-ситуациите за време на учењето и подоцна на работното место.

Овој вид настава стимулира поголемо користење на интелектуалниот потенцијал на наставникот и ученикот — студентот, придонесува за поголемо ниво на аспирација, развива критички однос спрема сознанијата, кој воедно добива карактер на творештво и самопотврдување на личноста.

Во заклучок би можеле да истакнеме дека заради поуспешно остварување на целите на образованието мора да се приспособуваат и содржините, организациијата и начините на изведување на наставата, и во самиот наставен процес поголемо внимание да му се посветува на оспособувањето на учениците — студентите за постојано самообразование и за доаѓање до нови знаења.

---

[9]) Види: Јаков Лазароски: Истражувачката настава — активен однос кон студирањето, Погледи, бр. 1-2/78, Скопје, стр. 152 — 160.

Кон тоа барање и кон таа потреба треба да се приспособат и образовните целини што кандидатот по секој завршен степен на образование треба да ги совлада и што по периодот спроведен во работата ќе му овозможат да воспостави континуитет на знаењата со продолжување на учењето — студирањето од работа или низ работа.

Христо Андонов-Полјански

# Никола Петров Русински и Гоце Делчев

ВО многустраниот револуционерен летопис на Никола Петров Русински, истакнат македонски револуционер-социјалист, видно место заземаат неговите блиски односи со Гоце Делчев — предводникот на македонското национално-ослободително движење од крајот на минатото и почетокот на нашево столетие. Несебичната посветеност на големиот Малешевец кон национално-ослободителното револуционерно дело и неговата мошне значајна ангажираност во пропагирањето и ширењето на социјалистичките идеи во тогашна револуционерна Македонија, го свртеле вниманието на Гоце Делчев. Оттука произлегувала Гоцевата грижа и заинтересираност кон револуционерно-демократската и социјалистичката концепција на Русински, во која евидентно е својствена неговата македонска слободољубивост и неговиот интернационализам и космополитизам. Токму овој придонес е вонредно значаен кога го определуваме местото и улогата на Никола Петров Русински во современата историја на Македонија.

## 1.

ВАЖНИ податоци за допирите и соработката на Никола Петров Русински со Гоце Делчев наоѓаме најпрвин во изворните материјали. Пред сè, во „Преписката“ на Гоце Делчев наоѓаме две писма во кои директно се апострофира дејноста на Русински.[1] Но, најповеќе факти среќаваме во „Спомените“ и во другите материјали од богатата заоставнина на Русински. Тоа е неговото ракописно наследство, главно, вклопено во зачуваните девет тетратки.[2] Тука се содржи основниот и главниот мемоаристички матери-

[1] Види: Гоце Делчев. Преписка. (Редакција, Христо Андонов-Полјански). Скопје, „Култура“ 1972, 82, 203

[2] Во најголем дел се чуваат во Архивот на Институтот за национална историја, Скопје (Сл. IV. 319/I — IX). Види: Љубен Лапе, Никола Петров Русински како извор за раниот период од ширењето на социјалистичките идеи во Македонија. — Историја (Скопје) V/2 (1969), 35 — 36

јал на Русински од кој се правени нови верзии. Во нив ги наоѓаме и најважните податоци за односите со Г. Делчев.

Во неколкуте верзии на „Спомените" на Русински, што претставуваат преработен вид од спомнатите „Тетратки", исто така се засегнати односите на Русински со Гоцета Делчев.[3] Одделно од овие верзии на „Спомените" се зачувани еден вид тематски целини за покарактеристични прашања изработени секако од самиот Русински. Некои од нив се конкретно посветени на меѓусебните средби на Русински со Гоце Делчев. Од таков карактер е неговиот труд под наслов: „Нашата прва средба и запознавањето со Гоце Делчев во првите дни на мај 1896." Трудот е зачуван во ракопис и во него се изнесени ценети податоци за почетокот на нивната соработка.[4] Од таков карактер е и ракописот под наслов: „Левата социјалистичка група во революционерната организација под претставништво на Гоце Делчев."[5] Стојносни податоци за нивната меѓусебна соработка среќаваме и во другите одделни ракописни работи на Русински. Тука е, пред сè, неговиот труд под наслов:" Внатрешната Македонска револуционерна организација."[6] Интересен материјал наоѓаме и во ракописниот труд на Русински под наслов: „Револуционерни борби во Охридско".[7]

Прашањето за својата соработка со Гоце Делчев Никола Петров Русински го засега и во објавените од него работи, кои имаат мемоарски карактер. Делови од своите „Спомени" тој започнал да објавува уште од 1908 година.[8] Потем, продолжил во 1929[9] 1935, [10], 1936,[11] и 1938 година.[12]

Од ова богато мемоарско наследство правени се извесни обиди за објавување на делови од „Спомените" на Никола Петров Русински и тоа во 1968,[13] и во 1969 година.[14] Во истовреме се обја-

[3] Никола Петров Русински, Спомени. (Ракопис, Институт за национална историја (ИНИ) Сл. IV. 26)

[4] Никола Петров Русински, Нашата Пьрва среща и запознаването с Гоце Делчев през пьрвите дни на месец май 1896. (Ракопис, ИНИ Сл. IV 30)

[5] Никола Петров Русински, 5. Левото социјалистичко течение в революционната организация под представителството на Делчев. (Ракопис, ИНИ Сл. IV. 319/II)

[6] Никола Петров Русински, Вьтрешната Македонска Революционна организация. (Ракопис, ИНИ Сл. IV 29)

[7] Никола Петров Русински, Революционни борби в Охридско. (Ракопис, ИНИ Сл. IV 144)

[8] Работнически вестник (София 33 (11.XI 1908). Љ. Лапе, Никола Петров Русински, 37)

[9] Никола Петров Русински, Страници от моят дневник за 1901. — Ил. Илинден (София) 20, 21 (1929)

[10] Никола Петров Русински, Бегли спомени. — Македонски вести (София) I/32—37 (1935)./Љ. Лапе, Оп. цит., 37)

[11] Никола П. Русински, Принос кьм историята на Вътрешната Македоно-Одринска Революционна Организация. (Градивен период) за времето 1900—1903 год. София 1936

[12] Н. П. Русински, Моята дейност в Битолското поле и Морихово. — Ил. Илинден 10 (1938)

[13] Илинденско-Преображенското вьстание 1903—1968. София 1968. (Из Спомените на Никола Петров Русински, 169—186)

[14] Љ. Лапе, Никола Петров Русински за првите чекори на Тајната Македоно-Одринска Револуционерна Организација во Малешевско. — Историја V/1 (1969), 72—78

вени и делови од „Спомените" на Никола Петров Русински во кои тој говори за своите односи и соработка со Гоце Делчев.[15]

Соработката на Никола Петров Русински со Гоце Делчев е засегната и во мемоарите на некои од дејците на македонското национално-ослободително движење.[16] Таков третман наоѓаме и во постојната литература за историјата на македонското национално-ослободително движење. Најпрвин тоа го забележуваме во воопштените осврти за животот и делото на Никола Петров Русински,[17] а потем во енциклопедиските прикази на неговиот летопис.[18] Акцент е даден и на неговото учество во македонското работничко и социјалистичко движење,[19] како и во револуционерното движење.[20] Поврзано со тоа, соодветно внимание е свртено и на неговиот придонес во поставувањето на основите на револуционерното движење во Малешевијата[21] и за неговите „Спомени" како извор за раниот период од ширењето на социјалистичките идеи во Македонија.[22] Од посебен интерес е, секако, проучувањето на неговите односи и соработка со Гоце Делчев.[23]

## 2.

ВРЗ основа на изворната, мемоарската и другата литература можно е да се уточнат и да се утврдат подробностите околу условите, што придонесле за соработката помеѓу Никола Петров Русински и Гоце Делчев. Таа заемна соработка, како што тоа бил случајот и со другите протагонисти на револуционерното движење, била стриктно поврзана со појавата, текот и развојот на национално-ослободителното движење. Таа заемност ја гледаме во еден постојан континуитет, од што резултираше разнородната и разностраната активност во името на национално-ослободителното дело, а и во името на распространетоста на социјализмот во Македонија.

---

[15] Гоце Делчев во спомените на современиците. (Редакција — Христо Андонов-Пољански). Скопје, „Култура" 1972, 176 — 178. (I издание: 1963)

[16] На пример: Н. К. Во Македонија со Гоце Делчев. (Од Спомените на Филип Григоров). — Гоце Делчев во спомените на современиците, 157 — 159) Ташко Арсов, Записки. (Редакција: Христо Андонов — Пољански). Скопје, „Студентски збор" 1983

[17] Види: Никола Петров Русински. — Македонско знаме (София) 17.VI 1946, 3

[18] (Љ. Лапе), Русински Никола. — Мала енциклопедија Просвета. 2. Београд, „Просвета" 1959, 457; Lj. L., Rusinski Nikola. – Enciklopedija Jugoslavije 7. Zagreb 1968, 119

[19] Данчо Зографски, За работничкото движење во Македонија до Балканската војна. Скопје 1950, 157 — 158

[20] Христо Андонов-Пољански, Драмата во Цер. Скопје, „Култура" 1968

[21] Љ. Лапе, Никола Петров Русински за првите чекори на ТМОРО во Малешевско, 72 — 73

[22] Љ. Лапе, Никола Петров Русински како извор за раниот период од ширењето на социјалистичките идеи во Македонија, 31 — 42

[23] Христо Андонов-Пољански, Гоце Делчев и неговото време. Скопје „Култура" 1972

Според кажувањето на Никола Петров Русински првата своја средба со Гоце Делчев ја имал во мај 1896 година. Тогаш станало заемното запознавање и се водел разговор за положбата во Малешевијата и за организационото дело.[24] По оваа средба Н. П. Русински се ориентирал кон организирањето на револуционерните комитети во Малешевско.[25] Во текот на 1897 година Н. П. Русински имал неколку средби со Гоце Делчев. Најпрвин, тоа станало во времето кога Делчев како задграничен претставник се ангажирал најмногу во обезбедувањето на Организацијата со материјални средства, нејзиното снабдување со оружје, муниција и револуционерна литература.[26] По средбата се работело и се дејствувало за организирање на чета.[27] Повторната средба била во Виница, кога бил разгледуван планот за напад врз еден богат Черкез. Но, нападот не успеал.[28] Истото, тоа, се случило и при повторната нивна средба и тоа во септември 1897 година при неуспешниот обид за грабнување на Назлам Бег.[29] Новата средба се одржала во Саблерската фабрика, а потем во време на Виничката афера.[30] Во 1898 година забележуваме извесно заладување на односите помеѓу Н. П. Русински и Гоце Делчев. Тоа се бележи како конфликт за методите во врска со казнувањето во Организацијата.[31] Но, недоразбирањата се отстрануваат[32] и повторно Н. П. Русински активно се ангажира во движењето, а во истовреме тој станал веќе пропагатор во ширењето на социјалистичките идеи.[33] Податоци за тоа наоѓаме во писмата на Делчев од 1898 и 1899 година, во кои се гледа Гоцевата грижа околу натамошната револуционерна дејност на Н. П. Русински, кого го вика: Никола Русинчето.[34]

Односите со Никола Петров Русински добиваат поразвиена форма во времето кога Гоце Делчев го презема таканаречениот „Голем поход“ во 1901 година, во времето на неговото инспектирање на револуционерните реони на Македонија.[35] По префрлувањето од Тиквешијата во Прилепско, кај селото Тројаци (Прилепско) се одржала нова средба помеѓу Н. П. Русински и Гоце Делчев. Со Русински Гоце ја обиколил околијата Прилепска и посетил неколку села, а потоа и Прилеп, каде што извршил ревизија. Оттука, двајцата заминале за Битола. Во Битола Н. П. Русински повторно се

---

[24] Н. П. Русински, Нашата първа среща, 2—3

[25] Љ. Лапе, Никола Петров Русински, 32

[26] Х. Андонов-Полјански, Гоце Делчев и неговото време, 153

[27] Н. П. Русински, Спомени, 35

[28] Ibidem, 39—42

[29] Ibidem, 45—55. Исто: Гоце Делчев во спомените на современиците, 157—159

[30] Н. П. Русински, Спомени, 62—63

[31] Љ. Лапе, Никола Петров Русински, 32

[32] Н.П. Русински, Спомени, 86—87

[33] Љ. Лапе, Op. cit. 32

[34] Гоце Делчев, Преписка, 82, 203

[35] Х. Андонов-Полјански, Гоце Делчев во спомените на современиците, 189—190

сретнал со Гоцета.[36] Потребно е да се подвлече дека овие средби Н. П. Русински ги направил по Крушевската социјалистичка конференција, што има посебно афирмативно значење.

3.

За своите среќавања и за начинот на разновидната соработка со Гоце Делчев Никола Петров Русински оставил мошне стојносни искажувања, со што поавтентично и поверодостојно се определува неговата национално-ослободителна концепција и социјалистичката платформа. Никола Петров Русински е категоричен во ставот дека Гоце Делчев поврзуваше во себе три квалитети: организатор, агитатор и војвода.[37] Оваа определба тој ја образложува со пoподробни доизјаснувања и тоа почнувајќи од 1897 година натаму.

Третирајќи го проблемот со предавството на Георги Иванов, Н. П. Русински го истакнува и Гоцевиот став. Тој смета дека: „Во душата на Гоце грееше секогаш едно хумано чувство дури и над најголемите престапници на делото."[38] Од оваа призма тој го протолкува и таканаречениот „конфликт" со Гоце Делчев, сметајќи дека „Гоце не ја земал страната во таа подла клеветничка и крвава борба, но беше верен на сепаратистите." Истовремено Русински ја потврдува Гоцевата цврстинна „да остане Внатрешната организација револуционерно независна од никаква туѓа власт."[39] Овдека Н. П. Русински ја потенцира убедителната нота во Гоцевото однесување кон луѓето и организационите членови и притоа го нагласува заклучокот за личноста на Гоце Делчев. Н. П. Русински вели: „Него природата го беше создала само за водач на едно револуционерно движење како што беше македонско-одринското во негово време... Неговиот авторитет беше сè."[40]

Кога Никола Петров Русински ги третира идејните струења во Внатрешната организација го определува не само своето револуционерно и социјалистичко верују, со паролата: „Македонија на Македонците, слободна и независна Македонија и во рамките на федерацијата на балканските држави"[41], туку изнесува и суштинска определба за револуционерниот портре на Делчев. Тој вели: „Гоце Делчев им припаѓаше на социјалистите, тој беше божествено олицетворение на социјалистите што зедоа учество во ВМРО".[42]

Никола Петров Русински бил под силно влијание од национално-ослободителната и револуционерно-демократската концепција на Гоце Делчев. Тоа го потврдува и неговата знаменита реч

[36] Ibidem, 193—195
[37] Никола Петров Русински, Революционна борба в Охридско, 1
[38] Н. П. Русински, Нашата първа среща, 12
[39] Н. П. Русински, Вътрешната Македонска Революционна Организация, 9
[40] Ibidem, 10
[41] Н. П. Русински, Спомени, 80
[42] Ibidem

на Крушовската социјалистичка конференција, во која прави значајно пледоаје на својата револуционерно-социјалистичка платформа. Во речта тој го апострофира следново: „Нашиот голем апостол Гоце вели: „Слободата на Македонија ќе изгрее од самостојната борба на Македонците." Гоце, според некои, продолжува Русински, е многу самоуверен, но тој е прав..."[43] При ова, самиот Русински инсистира да се работи со паролата „Македонија на Македонците и федерација на балканските држави."[44] Но, оваа парола тој ја дополнува и со повикот: „Ние сме за балканска социјалистичка федеративна република."[45] Сепак, кога Н. П. Русински ја презентира социјалистичката платформа прави и критички забелешки, кога забележува дека сите предводници на движењето излегле од школата на социјалистите (Делчев, Груев, Тошев), но, никаде не се служеле со тоа учење.[46] Кон ставот на Делчева Н. П. Русински се доизјаснува со образложението: „Делчев се восхитуваше од работата на социјалистите како организатори и некористољубиви служители на делото, како чисти идеалисти и често го најавуваше тоа пред мене — вели Русински. Но, тие квалитети не ги популаризираше меѓу раководните тела..."[47]

При една средба во Прилеп во 1901 година Никола Петров Русински агитирал дека „... Македонското ослободително движење не може да биде диктирано од интересите на разните чорбаџии, дека тоа е израз на народното негодување против сите потисници во Македонија и Одринско, против султанскиот режим и целата турска администрација." За да биде поубедителен Русински уште додава дека неговата теорија била„ ... теорија и на Делчев и на Груев."[48]

*

* *

ОВОЈ краток оглед за односите и соработката помеѓу Никола Петров Русински и Гоце Делчев аргументирано го конкретизира високото ниво во нивното меѓусебно однесување и ја потврдува нивната забележителна и вонредно значајна посветеност кон македонското ослободително дело и кон настојчивата борба на македонскиот народ за национално и социјално ослободување. Во контекстот на оваа суштествена поставка се преплетуваат дострелите на национално-ослободителната борба и на високите социјалистички идеали. Со сета севкупност и полнота тоа има афирмативно значење во ризницата на македонската политичка мисла и во доменот на социјалистичката идејна платформа.

---

[43] Ibid, 120
[44] Ibidem
[45] Ibid., 122
[46] Ib., 124
[47] Ibidem
[48] Ibid., 314